*Сказни и сторенија* / Марко Цепенков ; редактирал [и предговор] Блаже Конески. — Скопје : Кочо Рацин, 1954. — 265 стр.

*Слово за празниците* / Кирил Пејчиновиќ ; предговор и редакција Блаже Конески. — Скопје : Култура, 1956 — 117 стр.

*Вранешнички апостол* / приредил Блаже Конески. — Скопје : Институт за македонски јазик, 1956. — 52 стр.: 69 прил.

*Од борбата* : народни песни / собрал и редактирал Блаже Конески. — 2 изд. — Скопје : Просветно дело, 1959. — 28 стр.

*Македонска књижевност* / приредио Блаже Конески. — Београд : Српска књижевна задруга, 1961. — 202 стр.

*Избрани текстови* / Крчовски — Пејчиновиќ; приредил и предговор Блаже Конески. — Скопје : Кочо Рацин, 1963. — 102 стр.

*Лирика и проза* [*на Македонците во странство*] / избор и редакција Блаже Конески. — Скопје : „Кочо Рацин", 1964. — 151 стр.

*За уметноста и литературата*: избор / [Карл] Маркс и [Фридрих] Енгелс; избор Блаже Конески. — Скопје : „Култура", 1964. — 397 стр.

*Охридската книжевна школа*. — Книга за Климент Охридски / редакциски одбор : Блаже Конески, д-р Харалампие Поленаковиќ [и др.]. — Скопје : Кочо Рацин, 1966, стр. 69—85.

*Книга за Климент Охридски* / редакциски одбор : Блаже Конески, д-р Харалампие Поленаковиќ [и др.]. — Скопје : „Кочо Рацин", 1966. — 206 стр.

*Споменица Климент Охридски 916—1966* / редакција: Блаже Конески, Ксенија Гавриш [и др.]. — Скопје : Одбор за прослава на 1050-годишнината од смртта на Климент Охридски, 1967. — 116, [4] стр.

*Македонска књижевност* : Охридска школа. Народна књижевност. Препород (Браћа Миладинов). XX век / приредио Блаже Конески. — Београд : Просвета, [1968]. — 204 стр.

*Историја на македонскиот народ* / редакција Михаило Апостолски, Блаже Конески [и др.]. — Кн. I—III. — Скопје : Нова Македонија, 1969.

*Избрани текстови* / Јоаким Крчовски ; приредил Блаже Конески. — Скопје : Македонска книга, 1970. — 60 стр.

*Собрани текстови* / Јоаким Крчовски ; приредил и предговор Блаже Конески. — Скопје : Македонска книга, 1974. — 403 стр.

*Собрани текстови* / Кирил Пејчиновиќ ; приредил и предговор Блаже Конески. — Скопје : Македонска книга, 1974. — 107 стр.

*За македонскиот јазик* / редакциски одбор: Тодор Димитровски, Блаже Конески, Трајко Стаматоски. — Скопје : Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков", 1978. — 95 стр.

*About the Macedonian Language* / Editorial Board: Todor Dimitrovski, Blaže Koneski, Trajko Stamatoski. — Skopje : Institut za makedonski jazik „Krste Misirkov", 1978. — 87 str.

*О македонском языке* / редакторы: Тодор Димитровски, Блаже Конески, Трайко Стаматоски. — Скопье : Институт македонского языка имени Крсте Мисиркова, 1978. — 94 стр.

*Songs from Macedonia* / Translated by: Andrew Harvey, Anne Pennington. — Oxford: Mid-Day Publ., 1978. — 63 str. These Songs Are from the Anthology Collected and Edited by Blaže Koneski. Skopje, 1945.

*О македонском језику* / Тодор Димитровски, Блаже Конески, Трајко Стаматоски. — Сарајево : „Веселин Маслеша", 1980. — 129 стр.

## VI. ДРУГИ ПРИЛОЗИ

*Makedonske narodne pjesme* / preveo i obradio Jure Kaštelan; predgovor Blaže Koneski. — Zagreb ; Beograd : Novo pokoljenje, 1948. — 163 str.

*Pregled razvitka umetničkog života u Narodnoj Republici Makedoniji.* — Brazde — Bjeljina, 1950, III, str. 85—99.

*Светлината на нашите очи* : реч при отворањето на Седмата изложба на македонските ликовни уметници 1952 г. — Современост — Скопје, 1952, II, 9—10, стр. 79—80.

*Од Третиот конгрес на Сојузот на писателите на Југославија.* — Социјалистичка зора — Скопје, 1952, IV, 11.

*Млада генерација македонских књижевника излази на конгрес са значајним достигнућима.* — Борба — Београд, 30.IX.1952.

*Третото редовно годишно собрание на Друштвото за македонски јазик и литература.* — Литературен збор — Скопје, 1957, IV, 1, стр. 36—40.

*Кон првата самостојна изложба на карикатуристот Василие Поповиќ—Цицо.* — Културен живот — Скопје, 1957, II, 5, стр. 20.

*Средби и спомени* / Родољуб Чолаковиќ ; превел Блаже Конески. — Скопје : „Култура", 1959. — 160 стр.

*Серафима Пољанец* : in memoriam. — Современост — Скопје, 1966, XVI, 2, стр. 159—161.

*Македонските писатели ви раскажуваат* / Б. Конески, С. Попов [и др.]; приредил Петар Т. Бошковски. — Скопје : „Наша книга", 1967. — 164 стр.

*Лазар Личеноски.* — Разгледи — Скопје, 1971, XIII, 8, стр. 723—736.

*Urođeni zoografski smisao* : *umjesto portreta Lazara Ličenoskog.* — Odjek — Sarajevo, 1—15.II 972.

*Лазар Личеноски.* — Нова Македонија — Скопје, 28, 29 и 30.XI 1972.

*Василие Поповиќ—Цицо секогаш победуваше со туш.* — Остен — Скопје, 6.XII 1972.

*Лазар Личеноски.* — Иселенички календар — Скопје, 1973, стр. 122—124.

*Нашата народна поезија како одраз на нашето народноослободително движење.* — Македонската книжевност во книжевната критика. — Том 1: Народно творештво. — Скопје : Мисла, 1973, стр. 265—273.

*Чешко-македонските врски во минатото.* — Разгледи — Скопје, 1975, XVII, 4, стр. 469—473. — За книгата на Иван Доровски.

*Трајните пораки на Титовото дело.* — Писателите за Тито / Борислав Наумовски. — Скопје : Македонска книга, 1977, стр. 78—85.

*Поракатa од АВНОЈ.* — Комунист — Скопје, 24.XI 1978.

*Портрет на сликарот Цане Секулоски* : (реч од една сликарска изложба). — Нова Македонија — Скопје, 4.VI 1978.

*Priča o slikaru.* — Odjek — Sarajevo, 15—30.VI 1978. — Реч на отворањето на изложбата на Цане Секулоски.

*Putevi do sveta.* — Odjek — Sarajevo, 15—30.X 1979. — Од речта на отворањето на патот Мажучишта—Дупјачани—Небрегово.

*Iziđe sijač da sije.* — Odjek — Sarajevo, 15—30.XI 1979.

*Konstante* : riječ održana u Muzeju Koče Racina. — Odjek — Sarajevo, 15—31.III 1979.

*Лазар Личеноски.* — Лазар Личеноски: Македонски пејзаж : октомври—ноември 1979 / [предговор] Блаже Конески. — Скопје : МАНУ : Уметничка галерија, [1979], стр. 7—12.

*Tito për lirinë e kombit maqedonas.* — Flaka e vëllazërimit — Skopje, 4.V 1980.

*Титовата улога во македонското дело.* — Културен живот — Скопје, 1980, XXV, 4—5, стр. 24—26.

*Трајните пораки на Титовото дело.* — Современост — Скопје, 1980, XXX, 5, стр. 41—46.

*Трајните пораки на Титовото дело.* — Литературен збор — Скопје, 1980, XXVII, 5, стр. 5—10.

*Титовата личност обележува една епоха пресудна во своето значење за македонскиот народ* : реч по повод прогласувањето на Јосип Броз Тито за почесен член на МАНУ. — Трета програма на Радио Скопје — Скопје, 1980, 2—3, стр. 17—22.

*Делото на Тито.* — Нова Македонија — Скопје, 5.V 1980.

*Излезе сејач да сее.* — Трета програма на Радио Скопје — Скопје, 1980, 1, стр. 229—231.

*The Painting of Lazar Lichenoski.* — Macedonian Review — Skopje, 1980, X, 2, str. 150—157.

*Излезе сејач да сее.* — Нова Македонија — Скопје, 5.IV 1981.

*Трајните пораки на Титовото дело.* — Разгледи — Скопје, 1981, XXIII, 5, стр. 339—345.

*Трајните пораки на Титовото дела.* — Нова Македонија — Скопје, 4.V 1981.

*Документи бр.* 54, 66, 74, 77, 93, 127, 139, 160, 163, 359, 385 *со коментари* / Блаже Конески, Рада Угринова-Скаловска. — Документи за борбата на македонскиот народ за самостојпост и за национална држава. — Том I: од населувањето на Словените во Македонија до крајот на Првата светска војна. — Скопје : Универзитет „Кирил и Методиј“, 1981.

Составиле:
М-р Милева Милев
Лилјана Ристевска

ЛИДИЈА АРСОВА—НИКОЛИЌ (Скопје)

# НЕКОИ КРИТЕРИУМИ ЗА ИЗБОР НА МАКЕДОНСКИ ПРЕВОДНИ ЕКВИВАЛЕНТИ НА ПРОСТОТО МИНАТО ВРЕМЕ ВО АНГЛИСКИОТ ЈАЗИК

Анализирајќи корпус што се состои од англиски текстови преведени на македонски[1], утврдивме дека англиското просто минато време може да се преведе на повеќе начини: со *имперфект, аорист, презент* или *сум + л*-партицип. Изборот на еден од овие еквиваленти зависи од глаголскиот вид, осведоченоста на дејството и од тоа дали простото минато време е употребено во главна или зависна реченица.

Англиското просто минато време не е морфолошки обележено за вид, односно тоа е неутрално во однос на оваа глаголска категорија. Една иста форма може да изрази имперфективен или перфективен вид во зависност од контекстот. Оттука при преведувањето на македонски можат да се употребат форми што изразуваат несвршен или свршен вид, според карактерот на дејството што го изразува простото минато време.

Во контекст во кој дејството што го изразува простото минато време е предадено како процес, како дејство во одвивање на македонски се преведува со несвршени глаголски форми (*имперфект, презент, сум + l*-партицип од несвршен глагол). Овие форми се јавуваат како преводни еквиваленти и кога простото минато време изразува дејство што е извршувано во цел низ на моменти, т.е. во периодично повторување.

Во оние случаи кога простото минато време означува дејство што е целосно извршено, т.е. дејство што не е претставено како процес, како дејство во одвивање, простото минато време се преведува со свршени глаголски форми (*аорист, сум + л*-партицип од свршен глагол).

Употребата на прилозите има големо значење при утврдувањето на македонските еквиваленти на англиското просто минато време, заради тоа што во некои случаи без прилози тешко може да се одреди карактерот на дејството што го изразува англиското просто минато време.

---

[1] Јазичниот корпус се состои од повеќе англиски романи и драми преведени на македонски. Во оваа статија, меѓутоа, користевме примери од: Charles Dickens (*The Great Expectations*), F. S. Fitzgerald (*The Great Gatsby*) и V. Woolf (*To the Lighthouse*).

Меѓутоа, кога покрај простото минато време или во истата клауза се наоѓаат некои прилози секакво сомнение во тоа да ли дејството е завршено или не се отклонува. На пример: прилогот *suddenly* секогаш е колоциран со просто минато време што изразува завршено дејство.

Осведоченоста на дејството е критериум под кој се подразбира дали оној што соопштува за дејството самиот го видел тоа дејство или учествувал во него, или за дејството дознал од некој друг. Ако оној што соопштува за дејството не учествувал во него, или не го видел, туку некое друго лице му кажало за дејството, тогаш простото минато време што изразува такво дејство се преведува со формата *сум* + *л*-партиципп. Кога дејството е осведочено, т.е. кога го предава очевидец простото минато време се преведува со една од останатите глаголски форми.

Двата критериуми, глаголскиот вид и осведоченоста на дејството заемно се преплетуваат, односно двата се земаат истовремено во обзир, бидејќи неосведочено дејство може да биде свршено или несвршено, како што и осведочено дејство може да биде свршено или несвршено.

Трет критериум што одлучува при изборот на преводен еквивалент е дали простото минато време е употребено во главна или споредна клауза. Ако се појавува во зависна клауза што почнува со сврзник или клауза што содржи прашален или релативен збор, на македонски се преведува со презент.

Застапеноста на секој преводен еквивалент се гледа од шемата направена на основа на статистичка анализа на корпусот.

| англиски | македонски |
|---|---|
| просто минато време | аорист<br>имперфект<br>презент<br>*сум* + *л*-партицип |

Ако дејството што го означува англиското просто минато време се сфаќа како целосно извршено, т.е. како дејство што не е претставено како процес, нему во македонскиот еквивалент ќе му биде аористот:

A. He *started*, *made* a short run, and *stopped* and *looked* over his shoulder. D, 2

M. Тој *се тргна*, *се затрча* малку, *застана* и *погледна* преку своето рамо. D, 7

Од примерот се гледа дека изборот на преводен еквивалент зависи од аспектуалното интерпретирање на англиското просто минато време. Меѓутоа, англиското просто минато време не содржи формални елементи за означување на аспект. Иста форма на ова време, со оглед на тоа дека е неутрална во поглед на аспектот, може да изразува и деј-

ство во одвивање, односно процес и завршено дејство, односно имперфективен или перфективен аспект. Но кога се земе во предвид поширок контекст во кој е употребено англиското просто минато време, изборот на македонскиот еквивалент не е тежок:

A. ... and all at once he *realized* that it was this: she was the most beautiful person he had ever seen. W, 17

M. ... и наеднаш тој *сфати*: таа е најубавата жена што кога било ја видел. V, 14

Просто минато време е често колоцирано со прилози и прилошки изрази кои се тесно поврзани со карактерот на дејството што го изразува глаголската форма. Може да се забележи дека ако простото минато време е колоцирано со прилози и прилошки изрази што означуваат траење, тогаш природно, и тоа ќе изразува процес, дејство во одвивање. Кога е употребено со прилози и прилошки изрази што означуваат моментност тогаш и тоа изразува завршено дејство. Од тоа би можело да се заклучи дека при изборот на македонски еквивалент на англиското минато време одлучуваат и семантички и формални критериуми. На пример:

A. „He *turned* me again *abruptly* and politely. F, 8

M. Повторно ме *сврте ненадејно* и љубезно. F, 9

A. He *shivered all the while* so violently that it was quite as much as he could do to keep the neck of the bottle between his teeth, without biting it off. D, 15

M. Тој толку жестоко *се тресеше целото време* што одвај го држеше грлото на шишето меѓу забите без да го прегризе притоа. D, 23

Доста е тешко да се поверува дека е возможно да се утврдат поуздани и општоважечки критериуми за одредување да ли англиското минато време изразува дејство што е завршено или незавршено. Ова утврдување може да се изврши во рамките на поширок контекст. Притоа паѓа в очи дека на глаголите што воведуваат директен говор најчесто им одговара аорист. Ако во текстот се најдат повеќе глаголи во просто минато време што изразуваат кратки дејства што се случиле едно по друго или во исто време, тогаш ним во македонскиот исто така им одговара аорист. Ако едно дејство се случило во периодот кога друго дејство се одвивало, дејството што се случило ќе се преведе на македонски исто така со аорист.

На некои глаголи кога во англискиот се употребени во просто минато време, како што се глаголите *see*, *hear*, секогаш им одговара аорист во македонскиот Исто така македонскиот аорист е најчесто еквивалент на просто минато време од двочлените глаголи.

Двочлениот глагол во современиот англиски јазик детално е анлизиран во истоимената докторска дисертација на К. Анастасиевиќ[2].

[2] К. Анастасиевић: *Двочлани глагол у савременом енглеском језику.* (Београд 1968).

Авторот тргнува од фактот „дека во англискиот јазик контрастите на аспектот воглавно се обележуваат со помоќта на структурата на глаголскиот израз“[3]. Тој го цитира Керм, според кого „The terminative aspect has become closely associated in English with the common form[4] of the verb. . .to express progression we employ the expanded form“[4]. Откако го поделила целиот материјал двоструко: од една страна двочлени глаголи во проста форма, а од друга двочлени глаголи во проширена форма, К. Анастасиевиќ доаѓа до следниот заклучок: „И самата оваа класификација зборува за влијанието на адвербите на глаголскиот вид. Таа покажува дека двочлениот глагол воглавно се јавува во проста форма, бидејќи односот изразен во проценти е една сосема јасна пропорција: 88,1% случаи во неа стои наспроти само 11,9% примери на проширена форма. А тоа секогаш сигурно значи едно: дека за двочлениот глагол дуративниот вид, кој обично се изразува со проширена форма е помалку вообичаен а дека напротив нему му е својствено да образува некои други аспекти. И навистина двочлениот глагол е обично ингресивен“.[5] За нас, меѓутоа, е битна констатацијата дека двочлените глаголи многу ретко изразуваат трајно дејство. Според тоа нашето забележување дека во корпусот во најголем број случаи на просто минато време на англиските двочлени глаголи еквивалент е аористот, добива своја потврда бидејќи ако овие глаголи обично изразуваат завршено дејство логично е во македонскиот да им одговараат оние глаголски форми кои изразуваат такво дејство, а една од нив е аористот.

Со оглед на тоа дека оние англиски двочлени глаголи кои изразуваат трајно дејство се јавуваат во трајно минато време и се преведуваат со имперфект, би можело да се заклучи дека сите англиски двочлени глаголи кои се употребени во просто минато време во македонскиот се јавуваат во аорист. На пример:

A. When she had exhausted a torrent of such inquiries she *got out* the dustpan which was always a very bad sign, *put on* her coarse apron and began cleaning up to a terrible extent. D, 91

M. Откога истроши цел порој од такви прашања, го *извади* ѓубралникот, што беше секогаш лош знак, го *стави* грубото утаре и почна да чисти до страшна мерка D, 113

A. And even when he had done all that, and had gone all round his jack-towel, he *took out* his penknife and scraped the case out of nails before he *put* his coat *on*. D, 199

M. И кога сето тоа го заврши и ја употреби целата крпа, тој го *извади* малиот џепен нож и ги иструже ноктите пред да го *облече* палтото. D, 242

---

[3] Op. cit., стр. 103.

[4] G. O. Curme: *A Grammar of the English Language*. Vol. II: Parts of Speech and Accidence. (Boston 1935) str. 232.

[5] К. Анастасиевиќ (1968: 104).

Глаголите што воведуваат директен или индиректен говор[6] кога се употребени во англиско просто минато време се преведуваат на македонски со аорист. Во корпусот што го анализиравме најдовме голем број примери што тоа го потврдуваат:

A. „How would you like that?" she *asked*, addressing herself particularly to her daughters. W, 7
M. „Како би ви се допаѓало тоа?" *праша*, обрнувајќи се особено кон своите ќерки. V, 8
A. „It's due west" *said* the atheist Tansley... W, 7
M. „Ветрот дува од запад", *рече* атеистот Тензли... V, 8
A. „That's Bentley Drummle" I *replied*; „the one with the delicate face is Startop". D, 200
M. „Тоа е Бентли Драмл", *одговорив*; „оној со нежното лице е Стартоп". D, 243

Само во неколку случаи глаголи што воведуваат директен или индиректен говор се преведени со имперфект:

A. „Hulking", *insisted* Daisy. F, 12
M. „Несмасен", *настојуваше* Дејзи. F, 12
A. „O! Don't cut my throat, sir" I *pleaded* in terror. D, 2
M. „О! Немојте да ми го пресечете грлото, господине", *молев* ужаснатa. D, 6

Причини за отстапување од општото правило во овие ретки прилики се кријат во типот на англиските глаголи (*plead*, *insist*) кои сугерираат трајност, а оттука и во типот на избраниот глагол во македонскиот јазик за преводен еквивалент, т.е. употребени се несвршени глаголи, во имперфект.

Англиското просто минато време има за еквивалент македонски аорист кога со него се изразуваат дејства што се случиле едно по друго:

A. I *unlocked* and *unbolted* that door and *got* a file from among Joe's tools. Then *put* the fastenings as I had found them, *opened* the door at which I had entered when I ran home last night, *shut* it and *ran* for the misty marshes. D, 13
M. Ја *отклучав*, ја *извадив* шипката од таа врата и *зедов* една турпија од кај алатите на Џоу. Потоа ги *ставив* клучот и шипката така како што ги најдов, ја *отворив* вратата низ која влегов кога дотрчав дома сношти, ја *затворив* и *се затрчав* во правец на магливитите мочуришта. D, 20

[6] Англискиот термин за овие глаголи е „reporting verbs". Quirk, Greenbaum, Leech, Svartvik: *A Grammar of Contemporaty English.* (Лондон: 1972) стр. 86.

A. I *entered* and he *swung* it, and *locked* it, and *took* the key out. D, 220

M. *Влеїов*, и тој ја *зашвори* портата, ја *заклучи* и го *извади* клучот. D, 267

На овие глаголи што се употребени во англиско просто минато време еквивалент во македонски е аористот поради тоа што овие дејства кратко трајат, односно затоа што тие не би можеле да следат едно по друго секое од нив да не е во меѓувреме завршено. Така, во првиот пример тој прво ја отклучал вратата, потоа зел турпија, ги ставил клучот и шипката, па ја отворил вратата, потоа ја затворил и се затрчал. Свршеноста на овие дејства произлегува логично од контекстот, т.е. свршеноста на едно дејство овозможува извршување на друго и така до крај се извршуваат цел низ на дејства, што се случиле едно по друго. Овде аспектот не произлегува од природата на дејството, туку од односот со другите дејства кои следат едно по друго. Во таков контекст повеќе е од очигледно дека се работи за завршени дејства и поради тоа во македонскиот нивен еквивалент е аористот.

Аорист во македонскиот јазик исто така се јавува како еквивалент на англиското просто минато време кога изразува краткотрајни дејства што се случиле во исто време во минатото:

A. Joe *imparted* a confidence to me, the moment I raised the latch of the door and *peeped* in at him opposite to it, sitting in the chimney corner. D, 6

M. Џоу ми *се довери* во моментот кога го *йодиїнав* резето на вратата, *ѕирнав* внатре и го *видов* како седи спроти неа во огништниот агол. D, 12

Од примерот се гледа дека аористот како еквивалент на англиското просто минато време е употребен заради тоа што во контекстот е очигледно дека се работи за напоредни дејства што траеле кратко: Џоу се доверил во моментот кога е подигнато резето.

Англиското просто минато време може да се употреби да изрази дејство што се случило во времето кога некое друго дејство било во тек[7]. При преведувањето на глаголските форми што ги изразуваат овие две дејства во македонски за првото се употребува аорист, бидејќи на такво дејство што се случило и завршило највеќе му одговара аористот како преводен еквивалент:

A. By this time, my sister was quite desperate, so she *pounced* on Joe, while I *sat* in the corner, looking guiltily on. D, 9

M. Досега сестра ми беше веќе сосема очаена, па *се нафрли* на Џоу, додека јас *седев* во аголот и ги гледав како кривец. D, 15

[7] „Foreground" и „background" action".

A. ...who *limped* and *shivered*, and *glared* and *growled*; and whose teeth *chattered* in his head as he *seized* me by the chin. D, 2

M. ...кој *кривеше* и *се тресеше*, *гледаше* оцагорено и *режеше* и чии заби *цвокотед* во главата кога ме *зграпчи* за брада. D, 6

Во првиот пример формата *pounced* означува дејство за кое е очигледно дека се случило и завршило во времето кога се одвивало дејството изразено со формата *sat*. Затоа и оваа форма е преведена со соодветната форма на аорист. Исто така во другиот пример формата *seized* изразува завршено дејство што се случило додека се одвивале дејствата што ги изразуваат формите *limped*, *shivered*, *glared*, *growled*, *chattered*. Формата *seized* е преведена со аорист. Во овој пример имаме повеќе дејства што биле во тек кога се случило дејството изразено со формата *seized*.

Тоа е чест случај, односно бројот на дејствата што биле во тек не е ограничен, може да постои само едно дејство како во претходниот пример, а може да има повеќе дејства како во овој пример. Од друга страна истото важи и за завршеното дејство: може да се случило само едно дејство, а може да се случиле и повеќе дејства. Значи, во англискиот јазик секогаш кога едно или повеќе дејства се завршиле додека друго дејство било во тек, завршеното дејство на македонски се преведува со аорист.

Глаголите *see* и *hear* кога се употребени во просто минато време се преведуваат со аорист:

*See*:

A. ...and then lying, as they *saw* him, on the lawn. W, 13

M. ...а потоа лежејќи, како што го *видоа* на тревникот. V, 12

A. ...and then I *saw* that the eyes were Estellas' eyes. D, 222

M. ...и тогаш *видов* дека тоа беа очите на Естела.

*Hear*:

A. He *heard* her quick step above; *heard* her voice cheerful, then low; ...then *heard* her come out; W, 17

M. Ги *чу* нејзините брзи чекори горе; го *чу* нејзиниот глас, весел, потем тивок; ... тогаш ја *чу* како доаѓа. V, 14

A. ...and I afterwards distinctly *heard* him breathing in at the keyhole. D, 207

M. ...и потоа јасно го *слушнав* како дише во клучалката. D, 252

Од сè што е досега кажано може да се заклучи дека само на мал број на глаголи во англиското просто минато време аористот се јавува како македонски преводен еквивалент.

Такви се глаголите *see*, *hear* кои и надвор од одреден контекст се преведуваат со аорист.

Во македонски аорист се јавува и група на двочлените глаголи, во англискиот кога тие се употребени во англиско просто минато време. Во аорист се јавуваат и глаголите што воведуваат директен или индирек-

тен говор, ако во англискиот се употребени во просто минато време. Во сите други случаи на англиското просто минато време кога не е колоцирано со прилошки определби македонскиот аорист е еквивалент ако е од контекстот или од односот со други дејства што се случуваат едно по друго или наспоредно очигледно дека дејството е завршено.

Англиското просто минато време често се употребува со прилози и прилошки определби. Дали во тој случај на англиското просто минато време ќе одговара аорист во македонскиот јазик зависи од значењето на прилозите и прилошките определби. На пример:

А. As we were going with our candle along the dark passage. Estella *stopped all of a sudden* and facing round. . . D, 76

М. Додека одевме со свеќата во мрачниот ходник, Естела *одеднаш застана*, се сврте кон мене... D, 94

А. My sister, Mrs Joe, throwing the door wide open. . . *immediately devined* the cause and... D, 7

М. Сестра ми, г-ѓата Џоу, отворајќи ја вратата широко, *веднаш* ја *намириса* причината и ... D, 12

А. Then *suddenly* she *threw* her napkin on the table and excused herself and went into the house. F, 15

М. Но *одеднаш* таа ја *фрли* салфетката на маса, се извини и влезе во куќата. F, 14

Прилозите *all of a sudden, immediately, suddenly* одредија вид на глаголот што е употребен во англиското просто минато време а со тоа и аорист како негов еквивалент во македонскиот јазик. Прилози од овој тип се *abruptly, all at once, a moment, for a single instant, in a moment, instantly, quickly, sharply* и др. Овие прилози и прилошки определби секогаш одредуваат свршен вид на англиското просто минато време. Во англискиот јазик има далеку повеќе прилози и прилошки определби. Д. Кристал[8] сите прилози и прилошки определби во англискиот јазик ги класифицира во шест големи групи и повеќе подгрупи. Дел од нив употребени со англиското просто минато време изразуваат перфективен аспект[9].

Глаголите во англискиот јазик кои изразуваат моментално дејство[10] како и оние што изразуваат непреодно дејство[11] кога се употребени во англиското просто минато време имаат за еквивалент македонски аорист. За овие глаголи може да се каже дека се инхерентно свршени глаголи:

а) моментни: *hit, jump, kick, knock, nod tap* и др.

б) непреодно дејство: *arrive, die, fall, land* и др.

[8] D. Crystal: *Specification and English Tenses.* Journal of Linguistics. Vol. 2, Num. 1, 1966, str. 1—33.

[9] Op. cit., стр. 11—13.

[10] Англискиот термин за овие глаголи е „momentary verbs". Quirk, Greenbaum, Leech, Svartvik (1972: 96).

[11] Во англискиот јазик „transitional event verbs". Quirk, Greenbaum, Leech, Svartvik (1972:96).

Изборот на имперфектот како еквивалент на англиското просто минато време зависи од карактерот на дејството и од тоа дали е дејството осведочено. Ако дејството што го изразува просто минато време се сфаќа како трајно, односно како процес, тогаш на просто минато време му одговара имперфектот. При изборот на имперфектот како еквивалент мора да се земе во обзир, како и во случај на аористот, поширок контекст и прилози и прилошки определби со оглед на тоа дека англиското просто минато време во поглед на аспект е неутрално. Ако дејството е осведочено, а изразува трајност, односно процес, англиското просто минато време ќе има во македонскиот јазик за еквивалент имперфект, а не *сум* + *л*-партицип:

A. On Sundays he mostly *lay all day* on sluice-gates or stood against ricks and barns. D, 105

M. Во неделите *се излежуваше по цел ден* покрај браната или стоеше опрен на стог сено или амбар. D, 130

A. Mrs. Pocket *read all the time* and I was curious to know what that book could be. D, 176

M. Г-ѓата Покит *читаше непрестано* и бев љубопитен да узнам каква книга беше тоа. D, 214

A. *All this while* the strange man *looked* at nobody but me, and looked at me as if he were determined to have a shot at me last and bring me down. D, 72

M. *За сето ова време* туѓинецот *не гледаше* во никого освен во мене, а во мене гледаше како да беше решен да пукне и да ме сруши. D, 89

A. For months afterwards, I *every day settled* the question finally in the negative, and reopened and reargued it next morning. D, 114

M. Со месеци потоа, *секој ден*, конечно негативно го решавав тоа прашање и одново го отворав и разгледував идното утро. D, 140

A. They all *asked* me *from time to time* — in short, whenever they had nothing else to do — why I didn't enjoy myself? D, 99

M. Тие сите ме *прашуваа одвреме-навреме* — всушност кога немаа што да прават друго — зошто не се веселев? D, 122

Прилозите и прилошките определби, било да означуваат траење, вообичаено случување, редовно случување, често случување, или повремено[12], кога се колоцирани со англиското просто минато време сугерираат дека и самата глаголска форма во англискиот јазик означува процес или дејство што вообичаено се случувало или се случувало редовно, често или повремено. Дури и да се случувало само повремено, тоа битно се разликува од дејство што се случило само еднаш. Во сите случаи на колокација на споменатите прилози и прилош-

[12] D. Crystal (1966: 11—12)

ки определби англиското просто минато време има за преводен еквивалент имперфект за кој е карактеристично да се колоцира со соодветните прилози и прилошки определби во македонскиот јазик.

На англиското просто минато време кога изразува дејство што било во тек кога се случило некое друго дејство му одговара имперфектот во македонскиот јазик:

A. While he *said* these words in a leisurely critical style, she *continued* to look at. D, 203

M. Додека ги *зборуваше* овие зборови со бавен критичен тон, таа *продолжи* да гледа. D, 247

Ако англиското просто минато време изразува две или повеќе дејства кои истовремено биле во тек, имперфектот е еквивалент во македонскиот јазик:

A. While he *walked* up the drive and Lily Briscoe *said* yes and no and *capped* his comments (for she was in love with them all, in love with this world) he *weighed* Ramsey's case, *commiserated* him, envied him, as if he had seen him divest himself of all those glories of isolation and austerity... W, 27

M. Додека *се качуваше* низ патот и Лили Бриско *говореше* да и не, и ги *дочекуваше* неговите забелешки (зашто таа е вљубена во сите нив, вљубена во сиот свет) тој го *одмеруваше* случајот на Ремзи, го *сожалуваше*, му *завидеше* небаре го гледаше дека се лишува од сите задоволства што ги даваат самотијата и воздржувањето.. V, 20.

Едното од двете дејства што биле во тек истовремено може да биде означено со трајно минато време:

A. ...they *were carrying* bricks up a little plank as he *watched* them... W, 35

M. ...*носеа* тули врз една мала штица, додека ги *набљудуваше*... V, 25

Имперфектот во македонскиот јазик е еквивалент на англиското просто минато време кога англискиот глагол употребен во ова време спаѓа во групата на инхерентно трајни глаголи како на пример:

A. Mrs Ramsey *glared* at them. He *glared* at them without seeming to see them. W, 22

M. Г. Ремзи *зуреше* во нив. *Зуреше* во нив, а се чинеше дека не ги гледа. V, 17

A. ...but more profoundly she *ruminated* the other problem of rich and poor, and the things she saw with her own eyes. W, 12

M. ...но таа многу подлабоко *размислуваше* за оној друг проблем, за сиромашните и за богатите, и за нештата што таа ги гледаше со своите сопствени очи. V, 11

Покрај наведените инхерентно трајни глаголи се и *adore*, *await*, *believe*, *Consider*, *contain*, *contemplate*, *depend*, *desire*, *hate* и уште многу други[13].

Некои глаголи во македонскиот немаат форми на аорист, а се појавуваат само во имперфект. Такви се *беше*, *можеше*, *знаеше*, *изгледаше*, *очекуваше*, *се надеваше* и др. Англиското просто минато од соодветните глаголи во англискиот јазик секогаш ќе се преведе, се разбира, со имперфект.

Сега доаѓаме до една необична појава — минато време во еден јазик да има за еквивалент сегашно време во друг. Овде се работи за ситуации што се сосема различни од оние што се досега разгледани. Разликите се манифестираат на два плана: *а.* кога е во прашање самиот англиски јазик и *б.* кога се во прашање двата јазика.

Во англискиот јазик во синтактички поглед во тие случаи се работи за употреба на англиското просто минато време во зависна клауза. Притоа, категоријата време во англискиот јазик не се јавува повеќе во функцијата да означи временски односи во минато и сегашност, но во своите други две функции: во сложувањето на времињата, кое е најповеќе важно за индиректниот говор и да означи нереалност, особено во кондиционални клаузи.

Во однос, пак, на англискиот и македонскиот јазик, овде доаѓа до израз една голема разлика во структурите на двата јазика: појавата сложување на времињата која е карактеристична за англискиот, а не постои во македонскиот јазик. Имено, во англискиот јазик минато време употребено во главната реченица повлекува минато време во споредната, кое што не изразува временски односи. Неговата употреба е автоматска — резултат е на сложувањето на времињата. Во македонскиот јазик таква појава не постои. На англиското минато време во споредната реченица одговара македонски презент.

Разликите во структурите на двата јазика исто така се манифестираат во однос на функцијата на англиската катеогорија време да означи нереалност. Минатото време во оваа функција се јавува во if-клаузи, по глаголите *wish*, *suppose*, по фразата *it's(high)time*. Тоа и овде не изразува временски односи, односно минато, но нешто што би можело да се случи во сегашноста кога би се исполнил некој услов или некоја желба или претпоставка пак поврзани со сегашноста. Во македонскиот јазик во такви ситуации се употребува презент.

Анализирајќи го корпусот, установивме дека англиското просто минато време има за еквивалент презент во македонскиот кога е употребено во номинални и адвербијални клаузи.

Англиските номинални клаузи, кои по функција се еквивалентни на именски фрази, се поместени во пет групи: *that*-клауза, или зависна

[13] Л. Арсова-Николиќ: *Категоријата време во англискиот и македонскиот глаголски систем.* Докторска дисертација. Скопје, 1980, стр. 223.

декларативна клауза, зависна прашална клауза, номинална релативна клауза, клауза со *to* — инфинитив, *-ing* клауза[14].

Во корпусот најдовме дека англиското просто минато време во македонскиот јазик има презент за еквивалент во случаите кога е употребена *that*-клауза и тоа:

а) клаузи што функционираат како директен објект на група глаголи што воведуваат директен или индиректен говор;

б) клаузи што функционираат како директен објект на група глаголи од типот *know, think* и др.

с) клаузи по глаголот *wish*

Кога во англиската реченица е употребена форма на англиско просто минато време во глагол што воведува директен или индиректен говор, а во зависната декларативна клауза исто така е употребена форма на англиско просто минато време, тогаш во македонскиот формата од декларативната клауза се преведува со презент:

A. Then I *asked* If there *were* many clerks? D, 188
M. Тогаш го *ūрашав* да ли *има* многу писари? D, 228

Презентот е еквивалент на англиското просто минато време во зависни реченици и во случаите кога се употребени следните глаголи: *add, advise, argue, assure, continue, conclude, complain, call, demand, explain, falter, interrupt, retort, respond* и др[15]. Повеќето од овие глаголи се глаголи што воведуваат директен или индиректен говор.

Во случаите кога во главната клауза во англиското просто минато време се употребени глаголи од типот *know, think*[16] и др., англиското просто минато време на глаголот во зависната клуза има за еквивалент македонски презент:

A. . . . and so I told him I'd have to call policeman, but he *knew* I *lied*. F, 36
M. . . . тогаш јас му реков дека ќе извикам полицаец, но тој добро *знаеше* дека *лажам*. F, 27

Во оваа група на глаголи спаѓаат: *accept, acknowledge, allow, anticipate, believe, claim, complain, consider, detest, discover, expect, fear, feel, forget, ignore, include, indicate* и др.[17]

Кога во главната клауза е употребен глаголот *wish*, англиското минато време од зависната англиска клауза на македонски се преведува со презент:

A. „I *wish*", said the other, with a bitter curse upon the cold, „That I *had* them here." D, 216

[14] Quirk, Greenbaum... (1972 : 734).
[15] Л. Арсова-Николиќ (1980: 227).
[16] Овие глаголи се употребуваат со директен објект а овде *that*-клаузата ја врши таа функција.
[17] Л. Арсова-Николиќ (1980: 228).

Англиското просто минато време во оваа употреба Јесперсен[18] го наречува „претерит на имагинација" и го вклучува во имагинативната употреба на времињата. Овде тоа како што рековме не изразува временски односи.

Македонскиот презент се јавува како еквивалент на англиското просто минато време кога ова е употребено во адвербијални клаузи—кондиционални. Овде кондиционалните клаузи изразуваат хипотетичен услов. Имено, тука се работи за хипотетично минато време, кое не изразува временски односи, т.е. за „претерит на имагинација"[19].

Хипотетично минато време се употребува во зависната, кондициналната клауза што почнува со *if*, а соодветната конструкција во главната клауза е *would/should* + инфинитив, освен кога е употребено минато време на некој друг модален помошен глагол (*could*, *might* и др.). Во македонскиот јазик еквивалент на минатото време е презентот, а еквивалент на конструкцијата во главната клауза е *би* + *л*-партицип, *ќе* + презент или презент:

А. You *wouldnt' lend* money to anyone of us if we *wanted* it. D, 203
М. Ти *не би* му *позајмил* пари на никого од нас ако *бараме*. D, 247

Во оваа реченица немаме употреба на минато време за минато, туку употреба за нереалност, т.е. за нешто што би можело да се случи во *сегашноста* ако се исполни некој услов. Според тоа презентот во македонскиот јазик реално го пренесува значењето на англиското хипотетично минато време. Хипотетично минато време во англискиот изразува сегашна актуелност.

Формата *сум* + *л*-партицип се јавува како преводен еквивалент на англиското просто минато време кога се пренесуваат туѓи зборови. Овде доаѓа до израз категоријата прекажаност, битна за македонскиот глаголски систем, а која не постои во англискиот јазик:[20]

А. Had they not been taken, she asked, to circuses when they were children? Never, he answered, as if she asked the very thing he wanted to reply to; had been longing all these days to say, how they *did not go* to circuses. It *was* a large family, nine brothers and sisters and his father *was* a working-man; "My father is a chemist, Mrs Ramsey. He keeps a shop." He himself had paid his own way since he was thirteen. Often he *went* without a greatcoat in winter. He *could* never "return hospitality"... He *had to* make things last twice the time the other people did;

[18] O. Jespersen: *A Modern English Grammar*. Вол. I—VII. London: 1954. Vol. IV, стр. 112—115.

[19] O. Jespensen (IV: 116).

[20] За категоријата прекажаност: Б. Конески: *Граматика на македонскиот литературен јазик*. Дел I и II. Скопје; 1966, стр. 293; V. Friedman: *The Grammatical Categories of the Macedonian Indicative*. Columbus, Ohio, 1977, стр. 7.

he *smoked* the cheapest tobacco; ... He *worked* hard-seven hours a day; W, 15

M. Зар нив не ги воделе во циркуси кога биле деца? праша таа. Никогаш, одговори тој, небаре го праша токму за она на кое тој сакал да одговори; и копнеел низ сиве овие денови да каже како тие *не оделе* во циркуси. Семејството *било* големо, деветмина браќа и сестри, а татко му *бил* работен човек; „Мојот татко е аптекар, г-ѓо Рамзи. Држи дуќан“. Тој самиот се издржувал уште од тринаесеттата година. Зиме често *одел* без палто. Никогаш *не можел* да „возврати со гостопримство“ ... *Морал* да се труди работите да му траат два пати подолго одошто на другите; *пушел* најефтин тутун... *Работел* прекумерно — по седум часови дневно; V, 13

Меѓутоа, треба да се напомене дека во англискиот текст понекогаш е тешко да се утврди точно да ли се работи за пренесување на туѓи зборови или за тоа дека говорителот зборува за нешто што самиот не го видел или доживеал; тоа единствено може да се утврди на основа на поширок контекст, како што е овој што го наведовме. Овде формите *did not go, was, went could never. had to, smoked, worked,* како што може да се види од почетокот на текстот, се дел од поширок индиректен говор и преведувачот правилно ги превел со соодветните форми во македонскиот јазик: *не оделе, било, одел, не можел, морал, пушел, работел.*

VLADIMÍR BARNET (Praha)

# TYPY NOREM V JAZYKOVÉ KOMUNIKACI

Jazyk je tradičně chápán jako prostředek komunikování. Toto pojetí naznačuje přinejmenším dvojí způsob zkoumání jazyka. Chápání jazyka především jako „prostředku" komunikování staví do popředí instrumentální úlohu jazyka v komunikaci. Té se odedávna všímaly různé směry lingvistické teorie. Nově se stala rovněž předmětem zájmu teorie komunikace. Zřetel k vlastní podstatě komunikace uvádí pak jazyk v takových disciplínách, jako je psycholingvistika a sociální psychologie, sociolingvistika a sociální komunikace do nových pojmových souvislostí, v nichž se komunikování chápe jako sdělování určitých obsahů v procesu přímého nebo nepřímého kontaktu.

Kompetence jednotlivých lingvistických disciplín v instrumentálně komunikativním nebo sociálně komunikativním popisu jazyka se řeší jednak tak, že se požaduje užší, specializované pojetí jejich předmětu, jednak tak, že se hledají cesty zahrnutí instumentálních i sociálně komunikativních aspektů jazyka do rámce jedné disciplíny. Pro tento poslední přístup jsou charakteristické například názory D. Hymese, který pokládá zkoumání jazyka jen na základě „referenčního" významu za nedostačující, poněvadž jazyk je organizován rovněž na základě jiné funkce, kterou nazývá „společenský" význam. D. Hymes požaduje proto popis jazyka na základě teoreticko-metodologických principů, v nichž je implicite obsaženo rozšíření lingvistického popisu na popis sociolingvistický. V těchto intencích by sociolingvistika měla přihlížet k funkcím obojího typu a měla by se stát jistým druhem lingvistického popisu a nikoli jen specifickým využíváním jeho výsledků[1].

Při soudobém pojetí komunikace jako sociálního chování se zkoumání jazyka dostává do dalších širších souvislostí. Komunikace jako sdílení významů se v novějších pracích zpravidla spojuje s interakcí. Vztah komunikace a interakce, pokud se oba pojmy neztotožňují, bývá interpretován dvojím způsobem. Jednak se komunikace považuje za dílčí složku interakce, jednak jsou interakce a komunikace chápány jako různé aspekty jednoho procesu.

---

[1] D. Hymes, *Lingvistická teorie a promluvové funkce*, Slovo a slovesnost 31, 1970, 8n.

Obě hlediska ukazují primární vnitřní spjatost komunikace a interakce, neboť pojetí komunikace jako vzájemného ovlivňování lidí nutně předpokládá i komunikaci, jakožto sdělování významů. Na druhé straně komunikace jako sociální kontakt v nejširším slova smyslu zahrnuje jak vzájemné ovlivňování, tak i sdílení informací.

V současných úvahách o povaze komunikace se proto zdůrazňují dva důležité momenty. Prvním z nich je zahrnování do pojmu komunikace jak sdílení informací, tak i momentů interakčních. Podle J. Janouška se těžiště pojetí komunikace přesouvá do oblasti vzájemného porozumění komunikujících osob a „sdílení informací a interakce se stávají momenty podřízenými“[2].

Druhým důležitým momentem je skutečnost, že takto pojatá komunikace se realizuje jak verbáními, tak i neverbálními prostředky a způsoby. K neverbálním řadí např. K. U. Smith a W. M. Smith 1) přímou reakci, 2) jednání, 3) neverbální prostředky (gesta, mimika), 4) obrazovou reprezentaci.[3] I když se verbální způsob komunikace pokládá za funkčně primární, vychází řada autorů ze zásadní afinity verbálních a neverbálních způsobů komunikování z hlediska jejich sociální povahy.[4]

Zapojení jazyka do tohoto několika aspektového pojetí komunikace nám může ilustrovat jednoduchá dvojice replik

(1) A: *Podej mi tu knihu*! B: *Tady je.*

Výpověď v první replice je sdělením, které obsahuje výzvu k akci, výpověď druhé repliky jen doprovází vlastní akci „podání knihy“. Druhá replika signalizuje, že se uskutečnila interakce. Komunikativního efektu by bylo dosaženo i bez této repliky aktem podání knihy. Tento prostý příklad ukazuje, jak složitě se mohou utvářet vztahy mezi verbálními a neverbálními způsoby komunikování.

Je proto účelné rozlišovat komunikativní akt a řečový akt. Oba pojmy se nekryjí ani rozsahem, ani povahou. Pojem komunikativního aktu je rozsahově širší, neboť je komplexní semiolgickou reakcí sociálního chování mluvčích a může být realizován různými způsoby neverbální a verbální povahy. Řečový akt je realizován jazykově znakovými prostředky. Komunikativní akt i řečový akt se realizují v komunikativní situaci. Aktualizační vztah řečového aktu ke komunikativní situaci není přímý. Uskutečňuje se prostřednictvím komunikativního aktu. Každý řečový akt je zároveň komunikativním aktem, avšak ne každý komunikativní akt je zároveň řečovým aktem, neboť může být realizován, jak bylo naznačeno, jen neverbálně[5].

---

[2] J. Janoušek, *Sociální komunikace*, Praha 1968, 41n.; V. D. Parygin, *Osnovy social'no-psichologičeskoj teorii*, Moskva 1971, 178.

[3] K. U. Smith, W. M. Smith, *The Behavir of Man*, Introduction to Psychology, New York 1958, 316.

[4] *Osnovy rečevoj dejatel'nosti*, red. A. A. Leontjev, Moskva 1974, 271.

[5] Vl. Barnet, *Komunikativní situace a výpověď*, Otázky slovanské syntaxe IV/1, Brno 1976, 69—75.

Zapojení řečového aktu do verbálního sdílení významů i do neverbálního ovlivňování činnosti účastníků komunikace přivádí k otázce, jakými normami je řízena jazyková komunikace jako jev jazykový a sociální. Prosté pozorování komunikativních situací ukazuje, že v jazykových projevech, chápaných jako komunikativní akt, se se uplatňuje vzájemné působení norem několikerého typu. Jde jednak o normu jazykovou ve vlastním slova smyslu, dále o normy stylové (popř. stylově žánrové) a normu řečového chování. Jedním z úkolů sociaolingvistického zkoumání jazykové komunikace je i vymezení jednotlivých typů norem a poznání jejich vzájemného působení. O nutnosti takového úkolu nás přesvědčí libovolný zápis jazykového projevu, v němž se pociťuje vázanost na konkrétní komunikativní situaci, např.:

(2) A: Dobrý den // tak přece jen rostou // ty jsou ale krásné // kde jste na těch houbách byl? // na Bukově? // na Světovině? // prozraďte kde máte ta vaše místečka //
B: Nejsou špatný // jó hochu / to se musí umět hledat // ty nerostou pro každýcho / víš // letos je pravda houbovej rok / to slepej najde // musej mít ale svůj čas // já dycky něco nesu / i dyž je míň houbovej rok // to musíš mít ty lesy prochozený //

Z uvedeného úryvku je patrné, že se jedná o jazykový projev ze sféry běžně dorozumívací. Jazyk obou mluvčích nese po stránce syntaktické známky spontánního projevu, jako je nedostatečná větná perspektiva, projevující se ve volném přiřazování vět a větné parcelaci. Přitom se však repliky obou mluvčích výrazně odlišují po jiných stránkách. Jazyk muvčího A je v podstatě spisovný s několika příznakovými morfologickými spisovnými znaky v hovorové podobě — *krásné* (v běžně mluveném jazye *krásný*); *ta* (v běžně mluvené podobě *ty*). Jazyk mluvčího B má výrazné znaky obecné češtiny. Jsou to znaky morfologické — *špatný* (spis. *špatné*); *každýho* (spis. *každého*); *houbovej*, *slepej* (spis. *houbový*, *slepý*); *musej* (spis. *musejí* nebo *musí*); *prochozený* (spis. *prochozené*), dále znaky hláskové — *míň* (spis. *méně*) a hláskově motivované různé podoby slov — *dycky* (spis. *vždy*, *vždycky*); *dyž* (spis. *když*).

Je možné říci, že projev prvního mluvčího odpovídá spisovné normě, druhého mluvčího normě obecné češtiny, která z útvaru geneticky interdialektního přerostla v západní části českého jazykového území do běžně mluveného jazyka. Na to, že i útvary nespisovné mají svou vlastní normu, upozornil již na počátku 30. let B. Havránek. Co se pak rozumí normou? Podle B. Havránka je to soubor jazykových prostředků gramatických a lexikálních pravidelně užívaných[6]. O normě nespisovných útvarů rozhoduje prostý úzus. Do normy patří to, co je daným kolektivem obecně přijímáno. O normě spisovného jazyka rozhoduje spisovný úzus. Spisovná norma je však specifičtější, poněvadž vzniká a vyvíjí se obvykle za zásahů teoretických, a to teorie jazykové a mimojazykové.

[6] B. Havránek, *Úkoly spisovného jazyka a jeho kultura*, in: Spisovná čeština a jazyková kultura, Praha 1932; nově vydáno in: Studie o spisovném jazyce, Praha 1963; 30 n.

источното наречје. Од друга страна изоглосите на третосложниот акцент, на испаѓањето на интервокалното /в/, на синтетичкиот датив кај личните и роднинските имиња и кај личните заменки, на тројниот член и испуштањето на помошниот глагол — подлабоко продреле во северозападните говори.

Единството на западното наречје го разбиваат неколку фонетски особености, меѓу кои како најкарактеристични и најзабележливи се: континуантите на носовката *ж* и на вокалните *р* и *л*, кои многу придонесле во оформувањето на одделни вокални системи, потоа присуството или отсуството на фонемите /ф, ѕ, џ/, фреквенцијата и реализацијата на фонемите /ќ, ѓ/, реализацијата на групите /шт, жд/, во вокализмот реализацијата на неколку вокални групи, особено на /еа/, /оа/, /ое/. Во флексијата одделни локални говори се разликуваат главно по наставките за 3. л. мн. на презентот и минатото определено време, по образувањето на партиципите, распределбата на глаголите по конјугациските модели и некои глаголски суфикси.

Според овие црти јасно се изделуваат две говорни групи — една централна и една периферна.

9.1.1. Во *централните говори* (скопско-велешкиот, прилепско-битолскиот и кичевско-поречкиот) *ж* се рефлектирало во /а/: *рака, пат*, вокалното *л* е заменето со секвенцата /ол/ на поголемиот дел: *волна, долго, солза*, додека /р̥/ ја задржало својата силабична вредност: *вр̥ф — вр̥от, вр̥ој, пр̥от, др̥во.* Овие говори имаат петочлен вокален систем /и, е, у, о, а/ + силабемата /р̥/. Во консонантизмот е постигната прилична симетричност. Африкатите имаат оформени корелации: /ц : ѕ/ и /ч : џ/. Фонемите /ќ, ѓ/ имаат релативно широка употреба. Кај денталните сонанти има тенденција да се ликвидира корелацијата по палаталност. Во повеќе локални микросистеми /л'/ се јавува како маргинална фонема, бидејќи се среќава главно во туѓи лексеми, додека старото *l'* зацврднало и се изедначило со /л/, сп. *клуч, недела, пријател*, но *пел'те, тел'*. Само на некои мали ареали /ф/ нема статус на фонема. 3 л. мн. на презентот завршува на *-ат*: *викаат* [*вика:т*], *носат*, во 3 л. мн. на аористот и имперфектот завршува на *-а*: *викаа [вика:], носеа, доједа.*

9.1.2. *Западните периферни говори* го пазат латералниот палатален сонант: *кл'уч, недел'а, пријател'*. Се чува и старото /ѕ/ пред множинските морфеми, сп. *ноѕе/ноѕи, бубреѕи, белеѕи, попраѕи.* Фонемите /ќ, ѓ/ се поретки; место *tj, *dj превладуваат примери со /шт—жд/, одн. /шч—жџ/ во малореканскиот, струшкиот, охридскиот. На еден потесен појас се пази /ч/ во групата *чере-*: *черево, черепна*, поретко и во групата *чр̆*: *чр̆вец, чр̆пит.* На целата западна периферија се пази наставката *-т* во 3 л. едн. на презентот: *имат, носит*, а на поголем ареал се употребуваат наставките *-ет* во 3 л. мн. на презентот, сп. *имает* // *имеет* [*име:т*], *носет* // *носе:т*, и *-е* во 3 л. мн. на простите минати времиња, сп. *дојдое, имае* // *имее*. Замената на *tj во /шт, шч/ оставила траги и во фонетскиот облик на наставката за глаголскиот прилог, сп. *викаешти* — во дебарскиот, *викаешчи* во струшкиот, *викаешчем* // *вике:шчем* во градскиот охридски, *викаешќум* во некои охридски села, и др.

Меѓутоа, на западната периферија носовката ѫ и вокалните р̥ и л̥ немале еднаков развиток во сите локални говори, и тие доста придонесле за дијалектната диференцијација на односнава област.

9.1.2.1. Во *горнополошкиот, дебарскиот, струшкиот и охридскиот*, потоа во *преспанскиот*, ѫ се рефлектирало во коренските морфеми во /ӑ/: *зӑби, мӑка, рӑка*. Во ист правец одел и развојот на вокалните л̥ и р̥; р̥ во тие говори дал секвенца /ӑр/: *вӑрба, гӑрбаф, дӑрво*, л̥ се изменило во /ӑл/: *вӑлк, пӑлно, сӑлѕа*. По овој начин во споменативе говори се оформил шесточлен вокален систем во кој вокалот /а/ добил свој парник по степенот на отворот. Во поодделни говори од овој тип има и други разлики. На пример во охридскиот говор кај постарите генерации уште можат да се сретнат случаи со /х/. За него посебно е карактеристична неутрализацијата на изговорот на /а/ и /ӑ/ во неиницијален нагласен слог, сп. *мӑгаре : магӑрето*. Во него и во струшкиот палаталниот назал се депалатизирал, сп. *којн, полина*. Во овие два говора има тенденција и за изделување на палаталноста кај фонемите /ќ, ѓ/, сп. *кујќа, л'ујѓе*.

9.1.2.2. Во *дримколско-голобрдскиот говор* од дебарската група ѫ →/а̊/, р̥ → /а̊р/, л̥ → /а̊л/, сп. *ра̊ка, па̊рсти, са̊лѕа*. Новодобиената фонема /а̊/, која има ограничена дистрибуција, образува корелација со /а/ по признакот заокруженост.

Истиот овој систем се оформил и на еден мал простор во југоисточниот брег на Преспанското Езеро /*преспански ѫ→а̊-говор*/. Но овде има и вокално /р̥/, зашто во /а̊/ се рефлектирале само ѫ и л̥, сп. *ра̊ка, са̊за, да̊го*, додека силабемата /р̥/ се задржала, сп. *пр̥сти, ср̥п*.

9.1.2.3. Посебен развој ѫ, р̥, л̥ имале и во говорот на неколку села во Струшко — *вевчанско-радошкиот говор*. Во коренските морфеми зад нелабијална согласка ѫ → /ӑ/, л̥ → /ӑл/, р̥ → /ӑр/, а зад лабијална согласка се развил лабијален парник /а̊/, одн. /а̊л/ и /а̊р/, сп. *грӑди, рӑка, дӑрво, сӑрце, гӑлтат*, но: *па̊т, ма̊ка, ба̊рдо, ва̊рба, ва̊лк, ма̊лчит*. Овде имаме и најбогат вокален систем во рамките на западното наречје.

9.1.2.4. Во *малореканскиот* дебарски говор ѫ се рефлектирало во /о/, додека [р̥] и [л̥] останале неизменети, сп. *рока, пот, др̥во, пр̥сти, вл̥к, вл̥на, сл̥за*. Малореканскиот нешто малку отстапува од другите западни говори и во областа на консонантизмот; тој не ги познава звучните африкати *ѕ, џ*.

9.1.2.5. Посебен интерес за дијалектолозите побудува говорот на Торбешите (Македонци муслимани) во областа Река, Дебарско. Во *реканскиот торбешки говор* за ѫ, р̥, л̥ има по две вредности во коренските морфеми. Во еднослoжни и двосложни зборoформи под акцент ѫ → /а̊/, р̥ → /а̊р/, л̥ → /а̊л/, додека во трисложни и повеќесложни зборoформи, и во еднoсложни и двосложни кога не се акцентирани место ѫ има /ӑ/, место р̥, л̥ — /ӑр/ и /ӑл/, сп. *па̊т, ра̊ка, га̊рп, ва̊лк, ва̊лна*, но: *рӑката, пӑтишча, дӑрвото, вӑлчица, вӑлнено*, или: *на́-пӑт, на́-гӑрп, на́-кӑлк* (Жӑрноница).

Со овие неколку црти во вокализмот западната јазична периферија се раздробила на неколку мали територијални единици. При тоа

треба и да истакнеме дека фонемата /å/, која ја констатиравме во неколку дијалектни пунктови, се јавува само на македонско-албанското пограничје.

9.2. Југоисточтото наречје зафаќа значително поголема територија. Тоа се шири источно и јужно од погоре означените граници, а на север допира приближно до линијата Велес—Пробиштип, со тоа што на овчеполскиот дел границата со северното наречје е нешто повлечена кон југ готово до Богословец.

За разлика од западното наречје источното е помалку хомогено. Поголем дел од неговите особини, било да се тие запазени стари или се иновации, не претставуваат една компактна затворена целина, како што е случајот со западните говори. Повеќето од старите особини, како што се: системот со слободен акцент, фонемата /х/, множинската наставка *-ове* кај именките, на еден помал ареал и наставката *-е* кај именките од м.р. што завршуваат на мек или некогашен мек консонант, сп. *коне, маже, крае, сел'дне,* и наставката *-ет̄а* кај именките од среден род, сп. *ӣрасет̄а, ӣилет̄а,* издиференцираната множина на *-а* кај именките од машки род: *два, ӣет̄, ст̄о леба,* пазењето на помошниот глагол 'сум' во 3 л. во перфектот, употребата на перфективен презент со повторливо значење, значително поархаичната конјугација по однос на западното наречје земено во целина, потоа структурата на синтагмата, местото на заменските клитики по однос на глаголот, источномакедонските говори ги поврзуваат во помала или поголема мера со граничните бугарски дијалекти. Овде ги имаме предвид, се разбира, и македонските дијалекти во Пиринска Македонија.

Добар дел од иновационите појави карактеристични за источните македонски дијалекти се среќаваат и во бугарските говори. Така на пример: протетичкиот глас /в/ пред рефлексот на иницијалното *ж*, сп. *вāлен-вāлен,* појавата на секундарен вокал во групите *цв-, св-,* сп. *цафт̄е — цафт̄и, самне — савне,* прегласот на *ѣ* во /а/ зад /ц/: *цал, цадило, цана,* изедначувањето на општата со номинативната форма кај личните и роднинските имиња, аналитичкото искажување на дативниот однос кај личните заменки: *на мене ми рече,* загубата на членските морфеми на *-в* и *-н,* и уште ред други црти што им се заеднички на источните македонски говори, а истовремено и диференцијални по однос на западните, немаат едно јасно оформено иновационо огниште на македонскиот ареал. Мнозинството и од тие црти зафаќаат пошироки ареали и на бугарскиот дијасистем, а дел од нив се протегаат преку Северна Македонија и во граничниот тимочко-јужноморавски дијалект или уште пошироко во источните српски дијалекти.

Во рамките на југоисточното наречје појасно се оцртуваат пет помали дијалектни индивидуалности.

9.2.1. Една поголема целина во рамките на југоисточното наречје чинат *шт̄ийско-ст̄румичкит̄е ī овори,* кои го опфаќаат централниот негов дел од Беласица па до границата со северното наречје на север. Главна одлика на тие говори е слободниот парадигматски акцент, сп. *жéна - жéни - жéнат̄а - жéнит̄е, бéрам - бéреш - бéре - бéреме - бéрет̄е - бéрат̄.*

Носовката ѫ овде е заменета со /а/ во сите позиции на збороформите, сп. *мака, рака,* и оваа црта нив ги поврзува со централниот дел на западното наречје, како и вокалното /р̥/. Но тие ја познаваат фонемата /ă/, која е добиена како континуант на л̥, сп. *ĭăта, сăза,* понегде на периферијата и /ăл/: *сăлза.* Во флексијата овие говори ги карактеризираат наставката *-м* во 1 л. ед. на презентот кај сите глаголи: *викам, берам, носам,* и слевањето на глаголите од *и*-група со глаголите од *е*-група, сп. *береш — носеш, бере — носе.*

9.2.2. Најблиску до штипско-струмичките стојат *тиквешко-мариовските говори.* Тие две групи ги поврзуваат континуантите на носовката ж и на вокалните л̥ и р̥, сп.: *рака, сăза, пр̥сти.* Меѓутоа, тиквешко-мариовските говори развиле посебен систем на акцентирање. Во нив акцентот не може да стои на крајниот слог во парадигматските зборoформи. Со пренесувањето на акцентот од ултима на пенултима се добил еден потсистем со подвижен акцент, кој ги опфатил сите двосложни зборoформи што завршуваат со затворен слог, сп. *др̥́вар — др̥ва́ри, е́лен еле́ни, де́вер — деве́ри, зе́лен — зеле́на, и́мал — има́ла, но́сен — носе́на.* Има тенденција акцентот да се стабилизира на пенултима. Овој акцентски модел коегзистира со парадигматскиот акцент кај двосложните и повеќесложните зборoформи кои завршуваат на вокал, респ. отворен слог, и во презентските форми кај глаголите, сп. *и́стина — и́стината, са́бота,* през. *ви́кам — ви́каме — ви́кате.* Интеграцијата на глаголите од старите *е-* и *и-* групи се извршила на овој терен на подруг начин отколку во штипско-струмичките. Се образувал мешан конјугациски тип, сп. *бе́риш — но́сиш, бе́риме — но́симе, бе́рите — но́сите* : 3 л. едн. *бе́ре — но́се.*

9.2.3. *Малешевско—пиринските говори,* кои ја зафаќаат граничната област со бугарската јазична територија, по рефлексот на носовката ж и по вокалното л̥ исто така претставуваат единство со штипско-струмичките, сп. *рака, сăза.* Исто така тие имаат и вокално /р̥/: *др̥во, пр̥сти.* Меѓутоа, во овие говори има два акцентски модели — парадигматски, сп. *ба́ба — ба́бата — ба́би — ба́бите,* кај глаголите: *ви́кам — ви́каме — ви́кате,* и подвижен. Има неколку типа на подвижен акцент, сп. а) *жена́ — жена́та — жени́те : же́ни, ребро́ — ребро́то — ребра́та : ре́бра,* б) *бра́да — бра́ди : брада́та — бради́те, вăк — вăци : вăко́ : вăци́те, дар — да́рове : даро́ — дарове́то,* кај глаголите: *ја́да : јаде́ш — јаде́ме* итн. Малешевско-пиринските говори по однос на штипско-струмичките се поархаични. Кај именската флексија се пазат старите множински наставки *-е* за м.р.: *коне́, др̥варе́, пријателе,* и *-ета* кај именките од с.р. од типот *теле́ — теле́та, прасе́та.* Кај глаголите се пази старата морфемска динстикција меѓу глаголите од *е-* и *и*-група, сп. *бе́ра — бере́ш, но́са — но́сиш.* Во фонологијата овие говори ја пазат фонемата /х/, вистина со ограничена дистрибуција; консонантската група /вн/ е неизменета, сп. *равно,* превладуваат примери со /шт, жд/ место *tj, *dj: *кашта, ĭашти — вежди, сажди,* одн. *кашча, вежџи* во некои локални говори. Стара е појава исто така прегласот на /о/ во /е/ во членската морфема за м.р. зад некогашните меки консонанти, сп. *кон — ко́не, маш — ма́же, дрва́р — дрва́ре.* Појачана е палаталноста на крајното *-т'* (← ть) во примери

од типот *зеќ, йаќ*. Иновација е палатализацијата на /к, г/ пред предните вокали и на /к/ зад палатален консонант, сп. *раќија, мајќа/маќа, сукаљ'ка*.

9.2.4. Една поголема целина во источното наречје претставуваат *јужниӣе дијалекӣи*, кои го исполнуват просторот на правецот Кајлар — Воден — Пазар — Солун — Серез — Драма — Гоце Делчев (Неврокоп) и на север допираат до Беласица и Кожув пробивајќи се по долината на Вардар до близу Демир Капија. Рефлексот на носовката ж — /ă/: *рăка, йăӣ*, и на вокалните р̥, л̥ — /ăр—рă/ и /ăл—лă/, сп. *йрăсӣи, сăрце, — вăлна, слăнце*, овие говори доста рано ги одделиле од централната зона на македонскиот јазик. Но најмаркантна особина на јужните говори денеска се јавува редукцијата на неакцентираните вокали, која историски исто така се јавила доста рано во средновечјето (XIII в.), и елизијата како краен резултат на редукцијата, која е предизвикана, м е-ѓу другото, и од брзото темпо на говорењето. Отворените вокали /а, е, о/ во тие говори во неакцентиран слог се редуцираат во многу затворени алофони [а̣, ẹ, ọ], а во повеќето локални говори тие и наполно се неутрализираат со соодветните затворени парни фонеми: /е/ → /и/, /о/ → /у/, /а/ → /ă/, сп. *елéн → илéн, йекóл → йикóл, ѓýшӣер → ѓýшӣир, ѓолéм → ѓулéм, боѓáӣ → буѓáӣ, човéк → чувéк, разбóј → рăзбóј, рабóӣа → рăбóӣа*. Во одредени позиции во зборoформите (најчесто пред членските морфеми) редуцираните вокали и наполно се губат, сп. *йóл'ӣо — йóл'ӣу* (← *йолеӣо*), *дéӣӣо* (детето), *нúфӣа* (нивата), *жéнӣа* (жената), *рăбóшӣа* (работата). Со оваа промена се изменила во многу случаи и структурата на зборoформите. Во ред локални говори многусложните зборови се скратуваат, до колку тоа, се разбира, го допуштаат фонолошките и семантичките услови.

Во непосредниот контакт со грчкиот и со ароманскиот во нив се јавиле, како и во западните и југозападните говори, значително повеќе балкански иновации, и со тоа уште повеќе се оддалечиле од централната група во источното наречје. На ова подрачје значително е поматена кај придавките и заменките разликата меѓу машкиот и средниот род. Почести се во конјугацијата формите со 'има/нема' и со 'сум' + н/т-партицип. Во ек е развојот на т.н. *на*-објект кај личните и воопшто кај одушевените именки, сп. *Гу видé на дéӣӣо*. Лексиката на овие говори обилува со грцизми и турцизми. Грчкото влијание се чувствува особено во т.н. службена лексика и службените зборови во граматиката. Од друга страна, пак, овде се задржале и бројни лексеми од словенскиот фонд кои во посеверните дијалекти веќе не се среќаваат. Во одделни пунктови во областа се среќаваат бројни примери со запазен назализам, сп. *мăнч* (маж), *ѓрăнди* (гради), *ѓренда, чендо* — во сушко-височкиот говор.

Во зависност од акцентот овие говори можеме да ги поделиме на две подгрупи — солунско-воденска или долновардарска и серско-лагадинска.

9.2.4.1. Во *солунско-воденскаӣа* (*долновардарскаӣа*) има парадигматски акцент, кој претставува продолжување од штипско-струмичките говори, сп. *уфчáр — уфчáри — уфчáриӣе*. Освен тоа овие говори

покажуваат посебности и во образувањето на некои форми од глаголската флексија, како, на пример, 2. л. мн. на императивот со наставката *-ејте*:*бирејте*, *нусејте*, глаголскиот прилог со *-шчимица*, сп. *бегашчимица*. Процесот на интеграцијата на глаголите започнат во тиквешко-мариовските говори овде ги опфатил и глаголите од *а*-група, и како краен резултат се добил еден заеднички конјугациски модел, сп.: *викум*, *берум*, *носум* — *викиш*, *бериш*, *носиш* — *вике*, *бере*, *носе*.

9.2.4.2. Во *серско-лагадинските говори*, во која група спаѓа и драмскиот, како и гоцеделчевскиот во Пиринска Македонија, сè уште се пази подвижниот акцент, но нешто со поупростен вид алтернации во однос на малешевско-пиринскиот, сп.: *жена* — *жени* : *женáта* — *женúте*, како и *брáда* — *брáди* : *брадáта-брадúте*, итн. Освен тоа на теренот на овие говори има и двоен акцент, сп. *цáрицáта*, *лóбудáта*, *глáсувéту*. Доста заеднички црти овие говори имаат со соседните родопски дијалекти на бугарскиот јазик, на пример, замената на *ѣ* со /а/, негдегоде со /ä/, кои ги палатализираат претходните консонанти, сп. *бр'ак*, *g'ал*, *с'анка*. Место стариот ъ овде има континуант /ă/ во коренската морфема на целата територија, а во афиксните морфеми само во крајните источни области, сп. *сăн*, *дăш*. Консонантскиот систем во овие говори е значително побогат, зашто диезноста се задржала, во некои случаи се јавила и нова мекост, така што сите тврди консонанти имаат свои палатални корелати. Добро се пази во овие говори и фонемата /х/, додека /ќ/ и /ѓ/ се маргинални фонеми. Во сушко-височкиот говор се пази во акцентиран слог јат /ä/, сп. *сн'äк*, *б'äл*, *м'äсто*, *р'äка*. Во него има бројни примери со запазен назализам. Во височкиот говор посебен развој имал и *ы*, сп. *бăк*, *бăл*, *рăба*, *сăн* (бик, бил, син, риба). Во сите говори од оваа група има многу лексички архаизми, но истовремено нивната лексика е богата и со грцизми и со турцизми.

9.2.5. Посебна дијалектна индивидуалност во југоисточното наречје претставуваат *костурско-корчанските говори*. По акцентските особености тие, заедно со леринскиот, се поврзуваат со тиквешко-мариовската група, со тоа што на костурскиот терен тенденцијата да се стабилизира акцентот на пенултима е поизразена.

На костурскиот терен се испреплетуваат неколку групи особености. И овде се јавува поголем број запазени архаични црти, како, на пример, остатоци од назализмот, сп. *грăнди*, *зăмби*, *дăмбја*. Основна замена за *tj, *dj се консонантските секвенци /шч/ и /жџ/ или само /ж/, сп. *сфешча*, *лешча*, *межа*, *сажи*, *чужо*. Примери со /ќ, ѓ/ место споменативе групи се ретки, во јужниот појас и во корчанскиот нив скоро ги нема. Во корчанскиот говор уште се пази под акцент /ä/ место *ѣ* и *ѧ*: *бр'äк*, *п'äна*, *чов'äко* (човек), *ч'äндо*, *гр'äнда*. Богат репертоар на архаични црти има во флексијата, како, на пример, дативот во еднината и во множината, остатоци од промената на членот, сп. *човекотого*, *човекотому*, заменката *сь* во формата *соj*, и др.

Посебно на ова подрачје најмногу доаѓаат до израз поновите балканизми, какви што се: губењето на предлогот *во*, употребата на пред-

логот *на* за изразување на двата објекта, сп. *Го виде на човеко, Му рече на човеко.* Заменските клитики преземајќи ја граматичката функција за објектот, тие ги загубиле во многу случаи признаците за категоријата род и број, сп. *Му рече на човеко, Му викна на жената, Му се нал'ути на децитe.* Вербалната флексија наполно се балканизирала, зашто со загубата на л-партиципот наполно се загубиле сложените форми што се образуваат со него (перфектот, плусквамперфектот, потенцијалот и др.), а нивната функција ја презеле формите со 'има/нема' и со 'сум' + н/т формата, а модалните значења ги покриваат формите со *ќе.*

Сето костурско-корчанско подрачје го карактеризираат и неколку иновации што останале во рамките на овој терен. Меѓу нив како најкарактеристични ни се предлагаат именските образувања на *-тје* од типот *женетје, кланатје,* множинската наставка *-ишча* кај именките од среден род: *морјенишча, поленишча,* во глаголската флексија суфиксите *-в-* и *-ив-* за образување на несвршени од свршени глаголи, сп. *купва* // *купви, забдви, наджва/наджви — заборавива, оздравива* и др.

Според рефлексите на ѫ и вокалните р̥, л̥, и на овој терен се изделуваат неколку помали говорни индивидуалности.

9.2.5.1. Со своите архаизми и балканизми посебно се изделува *корчанскиот* говор, кој го репрезентираат само две села: Бобошчица и Дреновјени. За ѫ овде имаме /а/ или секвенци со назал /ан/ и /ам/, последнава пред лабијален консонант, сп. *рака, замби, гранди,* место р̥ — /ар/: *варба, парсти,* место л̥ — /ал/: *вална, салза.* Меѓу иновациите него го карактеризираат замената на /х/ со /ј/ на крајот на слогот во ред случаи, сп. *праjци, рекој, рекојме* (рекох, рекохме), и посебно стабилизираниот акцент на пенултима како завршен резултат од костурско-тиквешката тенденција, сп. *жена — жената, планината, рекој — рекојме,* и во синтагмите: *мајка-ми, син-ти : синови : синовити-ми.*

9.2.5.2. На поширокатa костурска област ѫ и вокалните р̥, л̥ се континуирале како во другите јужни дијалекти — во /ă/ или /ăн-ăм/, /ăр/, /ăл/: *рăка, грăнди, зăмби, пăрсти, вăлна.*

Во северниот дел на костурското подрачје, на пограничјето со централните говори на еден тесен појас се јавува иницијален акцент, што претставува посебна карактеристика за овој регион, на пример: *планината, моствите,* и во акцентски целости: *Викнете-го* (с. Ошчима).

9.2.5.3. Во најјужниот дел на костурското говорно подрачје, во областа Костенарија и во дел од областа Нестрам, носовката ѫ се рефлектирала во /å/ и во одделни позиции во /åн/ и /åм/: *рåка, грåнди, зåмби,* додека р̥ се развило во двофонемната секвенца /ер/, која се реализира како [єр], сп. *гєрне, зєрно, сєрце.*

Ако треба да се изрази степенот на архаизмите, на грцизмите во лексиката и на балканизмите воопшто, тогаш за овој говор можеме да зборуваме само со *нај.* Во него се пази и фонемата /х/, доста е голем бројот и на лексеми со лексикализирана редукција на /о/ во /у/, поретко и на /е/ во /и/.

9.3. Третата група ја сочинуваат **северните говори**, кои ја опфаќаат областа на пограничјето со српската јазична територија. Јужната нивна граница допира приближно до линијата Тетово — Скопје — Свети Николе (малку нешто појужно) — Пробиштип. На овој терен се вкрстуваат поголем број изоглоси на појави чие иновационо огниште се наоѓа на српската територија, и на црти зародени на македонскиот јазичен ареал. На северниот дел на областа завршуваат јужните изоглоси на континуантот /лу/ место вокалното *л* во позиција зад дентали, сп. *длуīо, слуза, шлуче*, на палаталното /л'/: *йол'е, зел'е, ил'ȃgа*, наставката *-у* во општата форма кај именките на *-а*: *жену, њиву*, наставката *-оīа* во заменско-придавската парадигма: *шоīа, њеīа, сȃсgоброīа коња*, потоа множинската наставка *-е* кај именките на *-а*: *куќе, убаве њиве*, и глаголските флексивни морфеми *-мо* во 1 л. мн.: *имамо*, *-в* во 3 л. мн. на презентот: *они имав*, *-ше* во 3 л.мн. на аористот: *рекоше*, и др. Нешто појужно во правецот што го оцртавме погоре поминуваат изоглосите на континуантот /ă/ место ъ и ь, сп. *gȃш, gȃн*, рефлексот /у/ место носовката ѫ: *зуби, рука* и место вокалното *л*: *вук, жуто, кук*, и др. Северните говори како што гледаме, ни се претставуваат како типични преодни говори.

Нивната внатрешна диференцијација во голема мера била условена од соседството на двете други македонски наречја.

Во источниот дел на северните говори (во Кумановско, Кратовско, Кривопаланечко) повеќе се чувствува присуството на источномакедонски особености. Парадигматскиот акцент, употребата на една членска морфема *-ăш*, удвојувањето на предлогот со — *сȃс*, поствербалната употреба на заменските клитики, и не само тие, североисточните говори ги доближуваат до источното наречје.

Во западниот дел од северните говори (во скопско-црногорскиот и вратничкиот полошки говор) акцентот е западномакедонски — фиксиран. Во овие говори се губи интервокалното /в/, се испушта помошниот глагол во 3 л. на перфектот, се употребува троен член. Реченицитe можат да почнуваат со кратка заменска форма, сп. *Гу виде женуту. Га фана йеталăш.*

На полошкиот дел бројот на западномакедонските особини е уште поголем особено на појасот околу градот Тетово.

10. Процесот на дијалектната диференцијација на македонскиот јазик може да се следи уште од XI век. Тој започнува заправо истовремено со појавата на првите иновации. Со дефонологизацијата на еровите (ъ, ь) и со замената на јаките ъ и ь во /о/ и /е/ на северното пограничје и на крајниот југоисток спрема бугарската јазична територија останува еден појас непокриен со новите резултати. Тука започнува веќе формирањето на преодни говорни појаси меѓу македонскиот и бугарскиот на исток и македонскиот и српскиот на север. Тие појави подоцна постепено ќе се пополнуваат со повеќе црти. Во северните говори ќе навлегуваат иновации од север и од југ и тука ќе се вкрстуваат, а на источното пограничје ќе се испреплетуваат изоглоси на појави зародени на бугарските иновациони огништа, а од друга страна на ис-

ток ќе продираат црти формирани на македонскиот терен, како што е случајот со континуантот /о/ од ъ во одделни морфеми, или рефлексот /а/ за *ж*, замената на *ѣ* со /е/, депалатализацијата на консонантите, и други, во некои западни бугарски дијалекти.

Како последица на загубата на еровите внатре на македонската територија се јавиле истовремено две иновации. По испаѓањето на слабиот ъ (ь) во групите *цвь-*, *свь-* во западниот дел на македонскиот ареал сонантот *в*, секако во тоа време уште билабијален, преминува во /у/, додека во источните говори во секвенците *цв* и *св* се развил секундарен вокал /ă/, кој ги раздвоил консонантските групи коишто биле тешки за изговор. Така се добиле две вредности: *цу-*, *су-*: *цуѿиѿ*, *осуниѿ*, во западните, и *цав-*, *сав* : *цавѿи* — *цавѿе*, *осавне* — *осамне*, во источните. Овие се секако меѓу најстарите диференцијални црти на македонскиот терен.

Во XII—XIII век на македонскиот терен се јавува цела серија промени како во областа на фонологијата, така и во флексијата. Меѓу фонетските промени, кои најмногу оставиле траги на дијалектното дробење на македонскиот јазик, спаѓа, без сомнение, деназализацијата на насоките ѫ и ѧ. Вториот се совпаѓа со *ѣ* (= јат), што претставува посебност на македонскиот по однос на бугарскиот, а вокалот ѫ на разни региони на македонската територија се рефлектира различно: или се задржува неговиот темен изговор — /ă/: *рăка*, одн. *рăнка*, каде што се задржал назалниот призвук подолго време (во сушко-височкиот и костурскиот), ѫ или се преточува во еден од другите вокали во системот — /а/ на поширок ареал во средишниот дел на Македонија: *рака*, — /о/: *рока* во малореканскиот, — /у/: *рука* по северните, или пак таа развила нови дистинкции и дала нови вредности: /å/ — отворено *о*, кое го задржува признакот лабијалност, но се јавува како суштествен по степенот на отворот, сп. *рåка* во дримколско-голобрдскиот и во други пунктови на западната периферија што ги спомнавме порано; /ä/ — отворено *е*, кое има повисок степен на отвор од /а/, но поради тоа што во вокалниот систем на дадениот говор нема друг преден вокал од широкиот отвор повишениот отвор е редундантен. Со новите вокали ниската фонема /а/ добила свои парници и се образувале три нови корелации: /а ~ å/ во едни говори, /а ~ ä/ во други, одн. /а ~ ă/ во говорите каде што се задржал темниот изговор. Во крајна линија место вокалот ѫ на македонскиот терен сме добиле вкупно девет различни резултати: /ă/, /ăн-ăм/, /а/, /ан-ам/, /å/, /åн-ăм/, /ä/, /о/, /у/.

Во врска со носовката ѫ има уште две појави релевантни за дијалектната диференцијација. Пред почетното ѫ се јавиле два протетички гласа: /ј/ во западниот дел, сп. *јăлен* и /в/ во источниот: *вăлен* — *вăлен*. И второ, од познатото мешање на носовките во западните говори се запазиле траги, сп. ѩ → ѭ: *јăзик*, *јазик*, *јозик*, *јäзик*, додека во источното наречје место секвенцата ѩ имаме (*ј*)*е*, сп. (*ј*)*език*, (*ј*)*еѿрва*, итн.

Во односниов период — до XIII век во рамките на македонскиот јазик се извршиле уште ред промени и фонетски и морфолошки, кои оставиле видни траги и врз територијалното расчленување негово. Во

вокализмот врз дијалектното членење многу придонесле и рефлексите на вокалните *л̥*, *р̥*. Во повеќето говори вокалниот дел на континуантите на *л̥*, *р̥* совпаднал со рефлексот на *ъ*, така што се ширел бројот на примерите со новите вокални фонеми. Во текстовите од односниов период наоѓаме примери што укажуваат и на редукцијата на неакцентираните вокали, една важна иновација, која ја продлабочила дијалектната диференцијација особено во јужниот дел на македонскиот дијасистем. Најверојатно во тоа време се оформиле во главни црти и акцентските системи во дијалектите. Во консонантизмот започнал процесот на дефонологизацијата на меките парни сонанти и губењето на мекоста воопшто. Бројни иновации се јавиле и во граматичката структура на јазикот. Се забележува тенденција за диференцирање на наставките *-ове* и *-ови* — првата преовладува како дативна во западните говори, а втората се наложува во множината, сп. денеска во дебарските говори: *ш̄аш̄ко(в)е* (дат.) и *синови* (мн.) Кај глаголите како иновација се оформува наставката *-ме* во 1 л.мн. и *-ле* во множината на активниот партицип: *биле* (: *били* — во источните говори). Во 3 л. едн. почнува да се испушта *-ш̄*.

Така, кон крајот на XIII век веќе биле оцртани основните дијалектни групи во Македонија. Со подоцнежните иновации процесот на дијалектното членење само се продлабочувал, но во рамките на веќе зацртаните, негде и оформените територијални единици.

Во XIV век, како што спомнавме, се засилува српското јазично влијание со ширењето на српската држава и со поместувањето на нејзиниот центар кон југ, и во резултат на тоа влијание се зацврстуваат фонемите /ќ, ѓ/.

Уште повеќе процесот на дијалектно членење се продлабочува од XVI век, кога започнува во западните и во северните говори дефонологизацијата на /х/ и губењето на ред консонанти во интервокална позиција, меѓу кои особено /в/. Како последица се јавуваат нови односи меѓу вокалите, а како резултат се јавуваат редица дифтоншки секвенци и фонетски долги вокали, за кои спомнавме порано. Но сега да истакнеме дека овие нови процеси повеќе го засегнале западното наречје и некои југозападни говори.

По овој начин западните говори се здобиле со нови диференцијални особини и уште повеќе се оддалечиле од источното наречје, но истовремено и во рамките на западното наречје дошло до поголемо диференцирање меѓу поодделни локални говори.

11. Резимирајќи го досега опишаното можеме да ги формулираме следниве констатации.

— Дијалектите на македонскиот јазик се чуваат доста добро. Најдобро дијалектната реч е сочувана во областите под Грција и во македонските оази во Албанија, каде што нормираниот јазик не е во поширока функција. Во Социјалистичка Република Македонија во повоениот период, особено во последниве две децении под влијание на литературната норма се забележува во поголемите центри еден виден процес на унификација. Генерациите што завршиле македонски школи во го-

лема мера го владеат литературниот стандард, иако нивната синтакса и лексика сè уште носат белег на родниот дијалект.

— Најголема дијалектна диференцијација има на јужната и западната периферија, на пограничјето со албанскиот, грчкиот и влашкиот јазик. На пограничјето со српскиот јазик бројни дијалектни црти навлегле подлабоко на македонскиот јазичен ареал и се формирал еден појас на типично преодни говори. Преодот меѓу македонскиот и бугарскиот јазик е значително поблаг во однос на северната граница.

— Процесот на дијалектната диференцијација во Македонија започнал уште со првите иновации, кои можат да се следат од XI век наваму. Основните контури на денешните македонски дијалекти доста се видни уште на преломот од XIII во XIV век. Еволуцијата на многу процеси започнати подлабоко во минатото продолжиле и подоцна, а некои се наоѓаат уште во тек, уште се незавршени.

— Во голема мера врз дијалектното членење на македонскиот јазик придонесле балканските несловенски јазици, во помала мера и српскиот. Најголема дијалектна диференцијација е извршена во областите со мешано население — македонско и немакедонско, во западна и во јужна Македонија, каде што има најголем степен на интерференција, бидејќи населението во тие краишта е двојазично, негде и тријазично.

— Најдлабоки траги врз диференцијацијата на македонскиот јазик оставил акцентот. Ред дијалектни појави во областа на дијалектниот вокализам се условени од местото на акцентот, на пример, редукцијата на ниските вокали во јужните дијалекти, прегласот на /а/ во /ä/ или /е/, исто така во јужните и во југоисточните дијалекти, реализацијата на јат /ä/ во корчанскиот, сушко-височкиот, гоцеделчевскиот и разлошкиот говор. Во охридскиот и во полошкиот постои разлика во реализацијата на /а/ во зависност од местото на акцентот. Во акцентиран неиницијален слог во тие говори /а/ се неутрализира со изговорот на фонемата /ă/. Во повеќе говори (прилепскиот, дебарскиот, нестрамскиот, серско-лагадинските) под акцент вокалите /е/ и /о/ имаат затворени алофони [ẹ, ọ], а во други говори вокалот /ă/ се изговара во неакцентирана позиција поотворено — [ʌ] во северните и во серско-лагадинските. Најверојатно акцентот придонесол и во двојната рефлексација на ѫ во повеќе западни говори, сп. *рăка*, *ӣа̄ш̄* : *обрач*, *ӣоӣраī*, *желад*. Во реканскиот торбешки говор имаме две реализации на континуантите на ѫ и вокалните *р̥*, *л̥*, сп. *ӣа̊ш̄*, *ӣа̊ш̄ош̄*: *на́-ӣӑш̄*, *са̊нце* : *на́-сӑнце*, *ва̊рба* : *на́-вӑрба*.

Вокалните системи на македонскиот доста се зависни и од консонантското соседство. Под влијание на меките консонанти е извршен прегласот на /а/ во /ä, е/ во југоисточните и во некои јужни говори, на пример во корчанскиот, во поограничена мера и во костурскиот. Во вевчанскиот говор (Струшко) зад лабијална согласка носовката ѫ и вокалните *р̥*, *л̥* се рефлектирале, видовме, во лабијализирано /å/. По испаѓањето на консонантите /х, в, ј/ и некои други во поограничен степен, во интервокална позиција во западното наречје се образувале нови вокални секвенци, потоа се јавиле цела серија дифтонзи [е*i̯*, а*i̯*, о*i̯*, у*i̯*, — *i̯*а, *i̯*е, *i̯*о; е͡$^{a}$, о͡$^{a}$, а͡$^{e}$; u̯а, u̯е], се образувале нови фонетски должини [и:, е:, а:,

о:], се јавиле промени во структурата на слогот, дошло во ред случаи до скратување на зборoформите, сп. *воденица* → *водеинца* → *водеінца*, *йоловина* → *йолоина* → *йолоіна*, *невесӣа* → *неесӣа* → *не:сӣа* → *несӣа*, *ӣроіовори* → *ӣроіоори* → *ӣроіо:ри* → *ӣроіори*.

Влијанието на вокалите врз консонантите е доста ограничено. Нешто малку придонесле за палатализацијата предните вокали, сп. *ракија* : *рак'ија* // *раќија*, *лаӣи* : *лаӣ'и* // *лаѓи*, како и за неутрализација на /л/ и /л'/. Во серско-лагадинските говори пред предните вокали сите тврди консонанти леко се палатализираат.

— Во дијалектните фонолошки системи на македонскиот значително е поголема диференцијацијата на вокалите отколку на консонантите. Побогати се оние вокални системи што се наоѓаат на јазичната периферија, посебно на западната и на јужната на допирот со несловенските јазици. Во тие системи бројот на вокалите варира од 6 до 8. Најчести промени се вршени кај отворените вокали, на пример, редукцијата во јужните дијалекти.

Разликите во дијалектниот вокализам се доста стари. Погоре спомнавме дека најмногу за промените во инвентарот на вокалните фонеми придонесле назалот ѫ и вокалите р̥, л̥. Место ѫ наоѓаме цела една редица континуанти /у, о, а, å, ă, ä, åн-åм, ăн-ăм/. Исто така и за вокалното л/л̥, ăл, лă, лу, ал, äл, åл, ол, у, å, ă/.

Консонантизмот е релативно поустојчив. Кај сонантите промените повеќе биле насочени кон ликвидација на диезноста и тој процес се наоѓа уште во тек во повеќе дијалекти. Кај опструентите повеќе промени се извршиле во потсистемот на африкатите и кај веларите. Кај африкатите изразена е тенденцијата за пополнување на потсистемот (со *џ* и ново *ѕ*, негде и со палаталниот пар *ќ-ѓ*), а кај веларите за упростување на потсистемот (со губењето на х). Не е наполно сталожен во некои региони на дијалектниот јазик ни потсистемот на усnените опструенти, бидејќи фрикативното /ф/ уште фонолошки не е стабилизирано.

— Дијалектната граматика е нешто поуедначена во споредба со фонологијата.

Во именската флексија македонските дијалекти се разликуваат пред сè по однос на формите за изразување категоријата определеност, по однос на формите за објектот, по некои морфеми, и во повеќе случаи по морфонолошки појави. Во дел од источните македонски говори запазени се и акцентски алтернации. Поголема диференцијација покажуваат заменките. Разлики постојат и во инвентарот на формите и на одделни системи, на пример, кај демонстративните заменки, и во морфологијата на личните заменки.

Во глаголската флексија поголема разнообразност наоѓаме во морфемите, во инвентарот на формите, во однос на дистрибуцијата на старите и новите глаголски форми, особено во партиципските конструкции и форми.

Добар дел од разликите во флексијата се должат на фонетски промени што ги засегнале и флексивните морфеми. Колку далеку мо-

жела да се измени морфемската структура во одделни говори поради фонетски процеси најилустративно ни го покажуваат наставките за 1 л. едн. и во множината во сите лица во аористот и имперфектот. Во говорите каде што /х/ се загубило или се изменило во друга фонема, со нејзините промени се менувал и фонемскиот состав на морфемите. Така, на пример, во 1. л. едн. во македонскиот дијалектен јазик ги наоѓаме формите од 'рече': *рекох*, *реко*, *реку*, *рекоф*, *рекок*, *рекој*, онака како што се заменувало /х/ — со ø, *в-ф*, *ј*, *к*. Меѓутоа, процесот не застанал само на тоа. Поради настанатите омонимии со разни други форми се јавиле верижни промени, во кои биле вклучени и други граматички фактори.

Важна улога во глаголската флексија, па и воопшто во граматиката, одиграла аналогијата. По аналогија се создадени во редица дијалекти сума промени.

— Македонскиот јазик силни промени претрпел и во лексичкиот состав, како и во зборообразувањето. Дијалектната лексика особено била подложена на промени и диференцијација под влијание на балканските јазици, пред сè на грчкиот, но особено многу под влијание на турскиот. Некои од иновациите го покриле сиот македонски јазичен ареал, но добар број останал во рамките на одделни локални говори и станал негова карактеристика. Во јужните говори, нешто и во западните, најмногу се напластиле туѓојазичните лексеми. Но од друга страна во тие говори и најмногу се запазиле словенски лексички елементи, кои на другата македонска територија биле истиснати.

Слична е состојбата и во зборообразувањето. Некои суфикси од туѓо потекло станале дијалектна особина на повеќе говори, на пример *-уле* со дериватите.

## ЛИТЕРАТУРА

Конески Б., *Историја на македонскиот јазик*, Скопје 1965.

Видоески Б., *Македонските дијалекти во светлината на лингвистичката географија*, Македонски јазик XIII—XIV, кн. 1—2, Скопје 1962/3, стр. 87—107+8 карти.

— *Дијалектната диференцијација на македонскиот јазик*, Пристапни предавања, прилози и библиографија на новите членови на МАНУ, Скопје 1970, стр. 37—39.

— *Етапи во дијалектната диференцијација на македонскиот јазик*, Предавања на VII Семинар за македонски јазик, литература и култура, Скопје 1974. стр 18—25.

— *Тенденции во развојот на македонскиот дијалектен јазик во XIX и XX век*, Прилози на Одделението за лингвистика и литературна наука, МАНУ, II, 1—2, Скопје 1977, стр. 79—94.

Й. О. ДЗЕНДЗЕЛІВСЬКИЙ (Ужгород)

# УКР. *ПОЛУНЙЦЯ*, ДІАЛ. *ПОЛОВНЙЦЯ*, МАКЕД. ДІАЛ. *ПЛАНУЧКА* У ЗВ'ЯЗКУ З ІНШИМИ СЛОВ'ЯНСЬКИМИ НАЗВАМИ ДЛЯ FRAGARIA VESCA L.

Пропонована стаття написана на підставі відповідей на питання LSl 439 „Вопросника общеславянского лингвистического атласа" ('земляника, Fragaria: земляника — jagoda — poziomka), Sl 440 ('один плод земляники': земляника — jagoda — poziomka), власних записів та друкованих джерел.

Назви широко знаної і здавна добре відомої не лише смаковими властивостями своїх солодких запашних ягід, а й використанням у народній медицині рослини Fragaria vesca L. у межах слов'янського континіуму виявляють значну здиференційованість на лексичному та словотворчому рівнях. Переважна більшість цих назв є давніми структурами і утворює ширші чи вужчі ареали, які відбивають певні стосунки між окремими слов'янськими групами різних періодів, у тому числі й доісторичних епох.

Розглянемо географічне виявлення наявного матеріалу.

Українська мова: *polu'nyc'a*[1] (сс. Озеряни, Варвинський р-н, Чрг; Новоіванівка Білопільський р-н См.; Велика Березянка Таращанський р-н Кв; Заспілля Великобагачанський р-н, Білухівка Карлівський р-н Пл; Левківка Новоархангельський р-н, Мар'ївка Онуфріївський р-н Крг; Новомихайлівка Софіївський р-н Днп; Концеба Савранський р-н Од)[2], *polu'nyc'i* pl. t. (сс. Підвисоке Іллінецький р-н, Бронниця Могилів-Подільський р-н Вн; Краснопілка Уманський р-н; Сингаївка Шполянський р-н Чрк; Веселий Кут Знам'янський р-н Крг; Котівка Магдалинівський р-н Днп)[3], *polou̯'nyc'a* (с. Богдани Золотоніський р-н Чрк)[4], *pol'u'nyc'a* (сс. Салтиково-Дівиця Куликівський р-н Чрг.; Коровинці

[1] Тут і далі в матеріалах Загальнослов'янського лінгвістичного атласу зберігаємо транскрипцію, що прийнята в цій праці.

[2] Див. також Павловский А., *Грамматика малороссийского наречия*, СПб., 1818, с. 72; Закревський, 468; Пискунов, 200; Желех, 693; Грінч, III, 289; СБН, 64; Makowiecki, 156; Ніковський, 592 та ін.

[3] Див. також СБН, 64; Makowiecki, 156.

[4] Див. також Закревський, 468; Желех, 691; Грінч, III, 286; Дубровський В., *Словник українсько-московський*. Видання шосте, Київ (б. д.), с. 233; Ніковський, 591; СУМ, VII, 89.

Недригайлівський р-н См), *pol'ou̯'nyc'a* (с. Пальчики Бахмацький р-н Чрг)[5], *pol'iu̯'nyc'a* (с. Піщаний Брід Добровеличківський р-н Крг), *pol'iu̯'nyc'i* pl. t. (с. Горобіївка Сквирський р-н Кв), *pol'ou̯'nyčky* pl. t. (с. Галиця Ніжинський р-н Чрг), *puly'nyc'a* (с. Ісківці Лубенський р-н Пл); *poly'nyc'a* (с. Танюшівка Новопсковський р-н Врш), *polo'nyc'a* (сс. Кегичівка Кегичівський р-н Хрк; Вільне Новомосковський р-н Днп)[6]. У ряді сіл засвідчено факультативне вживання двох таких назв: *polu'nyc'a, polou̯'nyc'a* (с. Красилівка Бахмацький р-н Чрг), *polu'nyc'i* pl. t., *pol'iu̯'nyc'i* pl. t. (с. Краснопілка Уманський р-н Чрк), *polu'nyc'a, polu'nyc'i* pl. t. (с. Брониця Могилів-Подільський р-н Вн), *pol'ou̯'nyk, pol'o'v'i 'jahody* pl. t. (с. Дементіївка Дергачівський р-н Хрк), *jahody polunyšn'i, jahody polynyšn'i, jahody polylyšn'i* pl. t. (с. Хатнє Великобурлуцький р-н Хрк). В українських говорах на території РРФСР відзначено *pa̤la̤'wyšnək* (с. Велика Халань Корочанський р-н Бєлгородська обл), *polo'vyšn'a* (с. Бориспілля Ракитянський р-н Бєлгородська обл). Крім того, в літературі з цим коренем ще фіксуються: *пôлôвни́ц'і* pl. t. (р-н Прилук Чрг; див. Курило О.: Матеріали до української діалектології та фольклористики, Київ, 1928, с. 19), *полувни́ця* (Грінч, III, 228, з посиланням на оповідання Марка Вовчка), *полониці* pl. t. (Дніпропетровщина), *половниці* pl. t., *полевниці* pl. t. (Херсонщина), *полуночник* (Київщина), *пулуниці* pl. t. (Балтський повіт), *половишник* (Курщина), *полони́ченька, пу́говиця* (СБН, 64; Makowiecki, 156 ),*поло́вниця, половиця* (Піскунов, 200; Makowiecki, 156), *полуни́шник* (Уманьщина) (Анненков, 147; див. також Уманець I, 282; СБН, 64; Makowiecki, 156), *половни́чник* (Грінч, III, 286), *полени́чник* (Грінч, III, 282), *полуни́чник* (Закревський, 468; СБН, 64 та ін.).

У поліських та південно-західних говорах (крім говорів району Карпат, до р. Дністер) відповідно вживаються назви *su'nyc'i, su'n'ic'i, su'n'icy* та ін. pl. t[7]., *su'nyc'a* ж. р.[8] У говорах Львівщини, меншою мірою Ровенщини, Тернопільщини, Волинської областей поруч із *su'nyc'i* pl. t., *su'nyc'a* побутують назви *po'z'omky, pu'z'umki, ku'z'unky, buz'in''ki, pu'ʒ'umk'i, buz'iŋ'k'e* та ін[9]. pl. t., *pǫ'z'umka, pu'z'umka* ж. р.[10], а в частині говорів півд.-зах. Київщини, Кіровоградщини, схід. Полтавщини (вздовж течії Дніпра), Чернігівщини та Сумщини *zeml'a'nyka, zeml'a'n'ika, z'a̤ml'a'n'ika, z'ml'a'nyka, zəml'a'nika* та ін.[11], *z'aml'a'n'icy* pl. t.

У говорах району Карпат — *'jahody, 'jəhodə, 'jahodы* pl. t., *'jahoda, 'jəhoda*[12], *'jahod̲ky* pl. t., *'jahod̲ka* ж. р., *čer'von'i 'jahody, čer'le̜n'i 'jaho-*

[5] Див. також Грінч, Ш, 290; РУС, II, 273.
[6] Див. також Закревський, 268; Грінч, III, 287; СБН, 64; Makowiecki, 156.
[7] Див. також Грінч, IV, 229; СБН, 64 та ін.
[8] Див. також Павловський, цитована праця, с. 73; Партицький I, 259; Закревський, 538; Пискунов, 252; Левченко, 28; Желех, 935; СБН 64; Makowiecki, 156 та ін.
[9] Див. також СБН, 64 та ін.
[10] Див. також СБН, 64; Makowiecki, 156 та ін.
[11] Див. також СБН, 64; Makowiecki, 156 та ін.
[12] Див. також СБН, 64; Makowiecki, 156 та ін.

*dы, če'l:ęn'i 'jahodы, l'iso'v'i 'jahody* pl. t. Подібні описові назви *čir'won'i 'jahodi, čer'wonyje 'jahody, k'rasnije 'jahody, l'iso'v'i 'jahody* pl. t., *l'is'na 'jahoda* ж. р. подекуди засвідчуються і в ареалі *su'nyc'i, su'nyc'a*. Поодинокі назви: *bah'in'ky* pl. t., *dr'istau̯'ky* pl. t., *sul'nyc'a*. У друкованих джерелах на означення описуваного поняття, крім того, ще відзначаються: *суниця звичайна, суниця їдома, суниця снідна, сунеці, суника, суничник, сунишник, суниня*[13], *сонниця, соница, шуниця, ягідник, ягодник, красна ягода, агудка, капшук, клубниці, землянка, материнка, пазобник, пазабник, пазобника, пазубника, позьо́мка з'їдо́ма, базінка, базюмка, базюнка, поземка, позюмки, трускавка*[14], *трускавки* pl. t., *ярица* (СБН, 64; Makowiecki, 155—156), *хрусталі* 'трускавки' (Шух, V, 295).

Македонська мова. У північному, переважній частині східного та в крайніх північно-західних говорах західного наріччя македонської мови на означення рослини і ягоди Fragaria vesca L. вживається *'jagoda, ja'goda, 'jaguda*, а в основному масиві говорів західномакедонського наріччя — *'jagutka, jәgutka, 'jagotka, 'ągutka*. У літературній мові — *јагодка, јагода* (РМЈ, I, 305). Проте на території Егейської Македонії зокрема у костурсько-лерінських (за термінологією Б. Видоеского[15]) говорах та в південно-західній частині (басейн нижньої течії р. Вардар) східномакедонського наріччя, домінують назви *pła'nučka* (сс. Вамбел [грец. Μοσχοχωρίον], Нестрам [грец. Νεστορίον], Тіолішча [грец. Τίοχιον], р-н Костур[16], Греція), *blә'nučka* (с. Кронцелево [грец. Κερασεον], Греція, р-н Воден), *p'lani𝔫ka* (с. Вісока [грец. Οσσα], Греція, р-н Солун)[17]. У друкованих джерелах, крім того, відзначаються *плану́шка* (р-н Воден), *планици* (р-н Горно-броди), *їошка* (р-н Гумендже/ / Ахтаров, 167), *плану́чки* pl. t. (Геров, 6, 252).

Білоруська мова: *su'n'icы* pl. t. (*su'ni'ca* ж. р.[18] спорадично) вживається на всій території БРСР, за винятком західної частини, де виступають назви *ṛa'z'omk'i, pa'z'emk'i* pl. t. та ін., *pa'z'emka*[19], *pa'z'umka* ж. р. спорадично. У говірках західної частини Гродненщини та на крайньому заході Брестщини поширені описові структури *čыr'wonыįa 'įahadы*,

[13] Див. також Партицький, I, 259.

[14] Див. також Партицький, I, 259.

[15] Див. Видоески Б., *Македонските дијалекти во светлината на лингвистичката географија*. — Македонски јазик, год. XIII—XIV, к-н 1—2, Скопје, 1962—1963, с. 106, карта № VIII.

[16] Див. також Ахтаров, 167; Шклифов, Б., *Речник на костурския говор.* — Българска диалектология. Проучвания и материали, кн. VIII, Софія, 1977, с. 285.

[17] Див. також Małecki M., *Dwie gwary macedońskie (Sucho i Wysoka w Sołuńskiem)*, część II, Kraków, 1936, s. 84.

[18] Див. також Носович, 622; Киселевский, 54, Бялькевіч, 426; *Беларуска-рускі слоўнік*. Пад рэдакцыяй К. К. Крапівы, Москва, 1962, с. 899.

[19] Див. також Носович 455; Киселевский, 54; Сцяшковіч Т. Ф. *Матэрыялы да слоўніка Гродзенскай вобласці*, Мінськ, 1972, с. 337; *Матэрыялы для слоўніка мінська-маладзечанскіх гаворак*. Пад рэдакцыяй М. А. Жыдовіч, Мінськ, 1970, с. 93; Анічэнка У. В., Бадалей А. П., Станкевіч А. А., Усовіч К. С., *Матерыялы для дыялектнага слоўніка Гомельшчыны*. — Беларуская мова, в. 6, Мінськ, 1978, с. 145; Крыўко М. Н., *Назвы траў, кветак, ягад у адной гаворцы Дзісеншчыны*. — Жывое слова, Мінськ, 1973, с. 203 та ін.

Со други зборови, афиксоидите во приведените примери *полумрак, вретенообразен, клиновиден, славяновед, славяноведение* се неодделиви од соодветните морфеми во зборовите *половина, образ, вид, вед-а-ть*.

Во својство на морфеми коишто се можни во улога на корен и служben збор (афикс) афиксоидите се среќаваат во рамките на сложенките, каде што всушност образуваат подгрупа. Во стручната литература на одделните јазици, вклучувајќи го тука и македонскиот јазик, ваквите образувања сè уште не се изделени од сложенките[2], т.е. се замешуваат со нив. Бидејќи изделувањето на одделни афиксоиди претставува, повеќе или помалку, незавршен процес, тоа дава основа за нееднакви гледања во однос на овој проблем.

Категоријата афиксоиди во случајов зазема место меѓу самостојните зборови (врската со кои во одделни примери сè уште не е прекината), застапени во првиот или вториот дел на сложенките, и посочените афикси. Така, способноста или неспособноста на дадена морфема да истапува во својство на коренска и службена морфема (префикс или суфикс) е основен показател за разграничување на афиксоидите од афиксите. При обработувањето на овој проблем, значи, се судруваме не само со полното отсуство на оваа категорија во нашата стручна литература туку и со тешкотии од теоретски карактер. Неоспорно е, меѓутоа, дека афиксоидите се среќаваат само во границите на сложенките и само во својство на морфеми еднакво можни во улога на коренски збор и службен збор (префикс или суфикс).

Зависно од тоа дали истапуваат во улога на префикс и ли суфикс афиксоидите се делат на префиксоиди и суфиксоиди, кои во современиот македонски јазик ја имаат следнава застапеност и особености.

А) *Префиксоиди* (коренски морфеми во улога на префикс).

Како што одбележивме, овој вид афиксоиди истапуваат како прв дел на зборови коишто по својата структура стојат блиску до сложенките (или се земаат како подгрупа на последниве). Тие претставуваат коренски морфеми коишто се слични на префиксите. Слично на другите словенски јазици, со значителна распространетост во современиот македонски јазик се среќава пред сè афиксоидот *полу-*. Сп. на пр.:

*пол-*: *полден* m „1. (не се членува) и adv (и пол ден); 2. фраз. podne" Р, *полноќ* „1. и 2." Р, (сп. и *полноќен), полсаат* m (без член) и adv., *полчас* m (без член) и adv. (пол час), *полпат* m (без член) и adv. (і пол пат); фраз. останал *на полпат*" Р, *полпати* и *полпатум* adv. (арх., нар. поез.), *полока* (пола ока), *полока(р)ник, -ица, -иче* Р.

[2] Конески, Б. *Граматика на македонскиот литературен јазик*, дел I и II, Скопје, 1966, стр. 186—190.

*полу-*: *полубог* (сп. и *полубогиња, -жица, полубожество*), *полубрат, полусестра, полукат, полукруг, полумесец* (сп. и *полумесечен, полумесечник*), *полумрак, -чен, полуостров, -ски, полусон*, сп. и *полустих, полуглас, полувокал, полутон*; или: *полувреме, полугодие* и *полугодиште*; или: *полумерка, полусенка*; *полудивјак, полупречник, полуселанец, полувистина, полутемнина*; сп. и *полуфабрикат, полуфинал, -е, полуцилиндар, полупролетер*; или: *полуглув, полугол, полуготов, полудив, полужив, полумртов*; *полутежок, полугнил, полузрел*; *полувековен, полуволнен, полугладен, полудневен, полукружен, полулегален, полуофицијален, полумрачен, полуписмен, полуплатнен, полусвилен, полуслужбен*; *полузатворен, полуотворен, полунезависен, полуобразован, полупијан*; или *полудесно* adv, *полулево*.

Б) *Суфиксоиди* (коренски морфеми во функција на суфикс)

Слично на суфиксите во именски образувања, бројот на суфиксоидите е далеку поголем од оној на префиксоидите. Зависно од тоа дали се застапени во именски или придавски образувања, морфемите од овој вид се делат на именски и придавски суфиксоиди. Тука се задржуваме на првите — именските суфиксоиди, коишто, од своја страна, зависно од потеклото истапуваат како девербативи и деноминативи.

а) *Девербативни суфиксоиди*

Според бројот на содржаните морфеми, се изделуваат: $а_1$ прости суфиксоиди (составени од една морфема) и $а_2$ сложени суфиксоиди (составени од две, ретко три или повеќе морфеми).

$а_1$ Прости суфиксоиди. Својство на прост суфиксоид во современиот македонски јазик обично имаат следниве коренски морфеми: *-бер, -бол, -бран, -вод, -воз, -врат, -врик, -дер, -жег, -јад, -каз, -кап, -коп, -кос, -крст, -лов, -лок, -лом, -љуб, -мер, -мор, -мет, -пад, -пек, -пис, -рез, -сек, -сер, -слов, -стој, -трес*. Именките образувани со посочените суфиксоиди обележуваат дејство, кое во одделни примери е конкретизирано во поим или предмет (во широка смисла на зборот) и доста ретко лице или место. Во својство на примери можат да се приведат следниве образувања од овој вид:

*-бер*: *гроздобер* „1. berba grožđa; 2. vreme berbe grožđa, в. гроздобрање“ P;

*-бол*: *грлобол* „grlobolja“ P, *забобол, крстобол, очобол*;

*-бран*: *громобран, мостобран, падобран* (сп. схрв. *мостобран* и др.);

*-вод*: *водовод, гасовод, јајцевод, семевод* P, сп. и *нафтовод*;

*-воз*: *коловоз(ник)* „1. kolovoz, put za kola; 2. дијал. kapija...“;

*-врат*: *водоврат* „razvođe“ P;

*-врик*: *водоврик* и *водоврика* „močvar, vlažno mesto“ Р;

*-глед*: *миро̄глед* (сп. рус. *мировоззрение*), *све̄то̄глед*, *сончо̄глед*; примерите од типот *кусо̄глед* претставуваат придавски суфиксоиди;

*-дер*: *живодер* (лице), но *живодерник* дијал. „čerga od konoplje za pokrivanje“ Р, *кожодер*;

*-каз*: — во ограничен број заемки или слични образувања, сп.: *ве̄троказ*, *с̄трӯјоказ*, *п̄а̄т̄оказ* (схрв. *putokaz*);

*-жег* — само во примерот *коложег* „narodni naziv za mesec januar“ Р;

*-јад*: *дрвојад* (црв) „drvomorac, drvotočica“ Р, *месојад* и *месојадец* „mesožder“ Р, *мравојад*, *мршојад* „в. мршојадец“ Р;

*-кап* — главно во изолираниот пример *лис̄токап* (време кога паѓаат лисјето) „listopad“ Р;

*-коп* — во примерот *рудокоп* „rudokop, в. рудник“ Р;

*-кос* — во изолираниот пример *сенокос* „I senokos 1. (косење сено); 2. (времето кога се косат ливадите, косидба). II po narodnom kalendaru — mesec jun(i), lipanj“ Р; сп. и топоним *Сенокосе*;

*-крст*: — само во примерот *Водокрст* „Vodokršće, Bogojavljenje“ Р;

*-лов*: *риболов* „лов на риба“ Р;

*-лок*: *крволок*, сп. и *крволочник* (< крволочен);

*-лом*: *бродолом* (сп. и схрв. *brodolom*), *горолом* „1. mesto u šumi gde je vetar oborio mnoga stabla; 2. fraz. направи *цел горолом*; 3. fig. jak vetar“ Р;

*-љуб*: *родољуб* и *родољубец*; сп. схрв. *rodoljub*, *domoljub* и др.

*-мер*: — во понови образувања со значењето направа за мерење: *аголмер* (сп. и схрв. *uglomer*), *ве̄тромер*, *влаго̄мер*, *елек̄тромер* и *елек̄троме̄тар*, *звукомер* (фонометар), *силомер*, *с̄трӯјомер*, *т̄оп̄ломер*.

Додека во образувања од овој вид истапува како продуктивен, суфиксоидот *-мер* е сосема редок со значењето лице со својства или лице со занимање кое произлегува од основата, сп. *лицемер*, покрај *лицемерник* разг., *земјомер* „геометар“ Р.

*-мор*: — во изолираниот пример *псомор* bot. „brkva, luštrika“ Р;

*-мет*: — главно во ограничен број примери коишто претставуваат заемки од српскохрватскиот јазик или се изведени спрема соодветни образувања од српскохрватскиот јазик, сп.: *ве̄троме̄т*, *огнеме̄т* (схрв. *vatromet*), *п̄ушкоме̄т*, *ракоме̄т* (схрв. *rukomet*);

*-пад*: — во примерите *водо̄пад* и *лис̄то̄пад* „в. листокап“ Р;

*-пек*: — во заемката *двопек* и топонимите *Крушопек*, *Челопек*.

*-пис*: Застапен е во образувања коишто во првиот дел содржат именска или придавска основа. Како едните така и другите најчесто обележуваат конкретизирано дејство во пред-

мет или поим, сп.: *животопис*, *земјопис* (сп. и схрв. *zemljopis*), *иконопис*, *летопис*, *родопис*, *патопис*, *ракопис*; или: *брзопис*, *краснопис*, *правопис*. Именката *живопис* настанала по пат на хаплологија од *животопис* (т.е. има именска основа).

*-рез*: *бакрорез* (схрв. *bakrorez*), *дрворез*; или *главорез* „в. главосек"; сп. схрв. *duborez* (< dubokorez) и сл.

*-свет*: *водосвет* „1. vodoosvećenje; 2. v. Водокрст" Р, *маслосвет* „jeleosvećenje" Р.

*-сек*: Единствена трага од овој суфиксоид среќаваме во именката *главосек* Р (= *главорез*);

*-сер*: *крвосер* „в. крвосерник" Р;

*-слов*: *благослов*; *bogoslov* „1. teolog; 2. v. богословец" Р; *часослов* crkv. (црковна книга) „časoslov" Р;

*-стој*: *водостој* „vodostaj, vodostanje" Р. Со оглед на тоа дека во Речникот е застапен само овој пример, не е тешко да се забележи дека претставува новообразување изведено спрема схрв. *vodostaj*,

*-твор*: *добротвор* „dobrotvor, dobročinilac, -telj" Р, сп. и *самотвор* adj.

*-трес*: *земјотрес* (: схрв. *zemljotres*), сп. рус. *землетрясение*),

Еден дел од приведените примери се очигледно затврдени со посредството на српскохрватскиот литературен јазик или претставуваат, повеќе или помалку, изолирани образувања. Од друга страна, коренската морфема кај извесен број примери е проширена со даден суфикс )сп. *месојаg* и *месојаgец*).

$a_2$ Сложени суфиксоиди. Коренската морфема тука е придружена главно од суфиксите: *-ие*, *-ство*, *-ник*, *-ец*. Независно од присуството на посочените суфикси, ваквата основа во современиот јазик обично не истапува како самостоен збор. Ако оваа особеност се земе за основен критериум, тогаш се изделуваат главно следниве сложени девербативни суфиксоиди, коишто, од своја страна, можеме да ги класифицираме според суфиксот на кој свршуваат. Кај суфиксоидите од овој вид се изделуваат две основни значења: α) дејство или апстрактен поим и β) вршител на глаголското дејство од основата. Посочените две значења во современиот македонски јазик се изразуваат со следниве суфиксоиди:

α) Дејство или апстрактен поим. Суфиксоидите со ова значење завршуваат на *-ие* и *-ство*, пред кои најчесто стојат следниве коренски морфеми:

*-ие*: *-болие*, *-делие*, *-љубие* (*љубје*), *-родие*, *-словие* (*-словје*), *-судие*, сп. на пр.:

*-болие*: *главоболие*, покрај *главоболија*, *главоболица*;

*-делие*: *земјоделие* арх. „v. земјоделство" Р, *полјоделие* (и почесто *полјоделство*) Р, *ракоделие* „v. *ракоделство*" Р;

-*љубие* (-*љубје*): *гостољубие* „и *гостољубје*" Р, *користољубие*, -*је*, -*ивост*, *мирољубие*, *правдољубие* и *правдољубје*, *правдољубивост* Р, *родољубие* „в. родољубје" Р, *трудољубие* „v. трудољубивост" Р, *човекољубие* и *човекољубивост*" Р; или: *самољубие* „v. самољубје" Р, *себељубие* „v. себељубје" Р;

-*родие*: *плодородие* и *плодородје* (ретко)" Р;

-*словие* (-*словје*): *богословие*, *родословие* „и *родословје*" Р; или *празнословие* „и *празнословје* (книж.)" Р; -*судие*: *правосудие*;

-*ство*: -*водство*, -*гојство*, -*ловство*, -*сторство*, -*фалство*, -*хулство*, -*чинство*, сп. на пр.:

-*водство*: *деловодство*, *книговодство*, *раководство*, *сметководство*;

-*гојство*: *коњогојство*, *свињогојство* (сп. схрв. *svinjogojstvo* и сл.);

-*делство*: *дрводелство*, *земјоделство* (сп. и *земјоделие* арх. Р), *полјоделство* и *полјоделие* Р, *ракоделство*;-*ловство*: *риболовство*;

-*сторство*: *злосторство* „zločin, zločinstvo" Р;

-*фалство*: *самофалство* „фалење на самиот себе" Р;

-*хулство*: *богохулство*, сп. схрв. *bogohuljenje*;

-*чинство*: *доброчинство*, *прељубочинство* (схрв. *preljubočinstvo*) и *прељубодејство* „v. прељуб, прељуба" Р.

Во двете подгрупи именки одделни с у ф и к с о и д и се застапени со еден или два примери. Кај именките на -*делие Речникот* упатува на с у ф и к с о и д о т -*делство*. Нешто поголема распространетост во првата група примери има суфиксоидот -*љубие* (-*љубје*), а во втората, суфиксоидите -*водство* и -*делство*. Од друга страна, примери од типот *вероломство*, *законодавство*, *морепловство*, *риболовство* можат да се изведат и од придавска или именска основа, сп. *вероломен*, -*ец*, *законодавен*, -*ец*, *мореплoвен*, -*ец*.

β) В р ш и т е л н а г л а г о л с к о д е ј с т в о. Суфиксоидите со ова значење во современиот македонски јазик свршуваат на -*ник* и -*ец*, пред кои обично стои една од следниве коренски морфеми: -*ник*: -*вадник*, -*вртник*, -*губник*, -*ломник*, -*сторник*. Сп., на пр.:

-*вадник* (вади): *душовадник* „1. krvopija; 2. нар. naziv za sv. arhanđela Mihaila" Р;

-*вртник* (врти): *куќовртник* „v. куќник" Р;

-*губник* (губи): *денгубник*, *душогубник*;

-*серник*: *крвосерник* „krvoserac" Р;

-*сторник* (стори): *злосторник* (схрв. *zločinac*);

-*ломник*: *бродоломник* и *бродоломец* (схрв. *brodolomac*, -*nik*), *вероломник*;

-*ец*: -*берец*, -*биец*, -*вадец*, -*везец*, -*видец*, -*водец*, -*гледец*, -*губец*, *давец*, -*деец*, -*делец*, *дерец*, -*држец*, -*живец*, -*зналец*, -*јадец*, -*косец*, -*крадец*, -*ломец*, -*љубец*, -*молец*, -*мразец*, -*носец*, -*пасец*, -*пиец*, -*писец*, -*пловец*, -*поец*,-*резец*, -*серец*, -*фалец*, -*чатец*, -*чинец*. Сп. на пр.:

*-берец*: (= берач): *гроздоберец, -ка* „berač grožđa" P;

*-биец* (бие): *шегобиец* „оној што сака да се бие шега со другите" P;

*-борец* и *борец* m (= борач): *кршоборец* „подбивен назив за луѓе од Мариово" P; или: *иконоборец, ратоборец* (ретко) „v. ратник" P; сп. и *првоборец*;

*-вадец* (оној што вади, ваѓач): *душовадец* „v. душовадник" P;

*-везец*: *книговезец* (схрв. *knjigovezac*);

*-видец* (види): *очевидец*; *јасновидец*;

*-водец* (= водач, водител): *војсководец* „vojskovođa" P, *ороводец, полководец* (сп. рус. *полководец*) „книж. „vojskovođa" P, *раководец* „v. раководител";

*-гледец*: (= гледач): *црногледец* книж. „v. песимист" P;

*-губец* (= губител): *душогубец* „v. душогубник" P;

*-давец* (= давач, даватeл): *властодавец, животодавец, заемодавец, законодавец, наемодавец, наредбодавец, работодавец, службодавец, советодавец, станодавец*; *умодавец* (оној што дава ум) „*pametnjak, pametnjaković*" P;

*-деец* (сп. буг. *деец*, рус. *деятель*): *злодеец* арх. „v. злосторник" P, *самодеец* „učesnik u amaterkoj umetničkoj delatnosti" P;

*-делец* (глаголот од основата во современиот јазик не е запазен, но сп. рус. *делать*, слов. *delati* и др.): *дрводелец, земјоделец, каменоделец* „kamenorezac" P, *ракоделец* (: схрв. *rukodelac*);

*-дерец* (дерач): *кожодерец, коњодерец*;

*-држец* (= државач): *властодржец* (схрв. *vlastodržac*), *самодржец* „samodržac" P;

*-航налец* (знае): *сезналец* „v. сезнајко" P;

*-живец* (живи): *саможивец* „v. саможивник P;

*-јадец* (= јадач): *буквојадец* разг., *душојадец* „в. душовадник", *месојадец, мршојадец, човекојадец*;

*-косец* (= косач): *сенокосец* „и *сенокосач*" P;

*-крадец* (крадец m, крадач): *коњокрадец* „konjokradica" P;

*-ломец* (ломи): *бродоломец* и *бродоломник, вероломник* и *вероломец* P;

*-љубец* (љуби): *богољубец* арх. „pobožan čovek, pravednik" P, *мирољубец, среброљубец, телољубец* арх., книж. „onaj koji voli da ugađa svom telu" P, *христољубец, честољубец, човекољубец*; или: *властољубец, гостољубец, женољубец, книгољубец, користољубец* K, *правољубец, родољубец, славољубец, слободољубец*; или: *самољубец, себељубец*;

*-молец* (моли): *богомолец* „1. bogomoljac; zool. bogomoljka" P;

*-мразец* (мрази): *богомразец* „bogomrzac" P, *женомразец*, *човекомразец*;

*-носец* (носител): *боīоносец* „bogonosac“ Р, *венценосец* „venconoša“ Р, *водоносец*, *īласоносец*, *знаменосец* „1. zastavnik; 2. fig. predvodnik“ Р, *иконосец* (< *икононосец*), *коūјеносец*, *крсūоносец* „krstaš“ Р, *мечоносец*, *мироносец*, *ūисмоносец* (ретко) „pismonoša, poštar“ Р, *ūсбедоносец* цркв., *роīоносец* разг. „човек кому жената му е неверна“ Р, *свеūлоносец* (оној што носи светлина) „svetlonoša“ J, *скуūоносец* „1. оној што придржува скут некому; фиг. лакеј, подлизурко“ Р, *шūиūоносец*; сп. и *јагоносец* („Трпана, срекоубиецот — Трпана, *јаганосецоū*“. В. Малески); или *миноносец* voj. „minonosac“ Р;

*-ūасец*: *косоūасец* (болест од која паѓа косата) „kosopadica“ Р;

*-ūесц* (*-ūоец*): *ūесноūеец* = *ūесноūоец* „1. тој што знае многу песни; тој што пее многу убаво“ Р;

*-ūиец* (пие): *виноūиец* „vinopija“ Р, *водоūиец*, *крвоūиец* „krvopija“ Р;

*-ūисец* (ст.-слов. писати) и *ūисец* m „1. (arh.) v. перце; 2. knjiž. pisar, prepisivač“ Р; *басноūисец* „basnopisac“ Р, *живоūоūисец*, *живоūисец* (< *живоūоūисец*), *иконоūисец*, *леūоūисец*, *ūаūоūисец*, *фирмоūисец*; или: *брзоūисец*, *красноūисец* „krasnopisac, kaligraf“ Р,

*-ūловец* и *ūловец* m (оној што плови на пловен објект) „plovac“ Р: *воздухоūловец* „vazduhoplovac, avijatičar“, *мореūловец*;

*-резец* и *резец*[1] m „v. режач“ Р: *бакрорезец* „bakrorezac“ Р, *каменорезец*, *сūаклорезец*;

*-серец* (сере): *дрскосерец* „v. дрскавица“ Р, *крвосерец* дијал.;

*-фалец* (фали): *самофалец* (човек што се фали самиот себеси) „samohvalisavac“ Р;

*-чаūец* (čati arh. „v. чита“): *ѕвездочаūец* арх. „zvezdočatac (u starih naroda)“ Р;

*-чинец* (чини): *злочинец* (схрв. *zločinac*) „v. злосторник“ Р, *шūеūочинец* (схрв. *štetočina*) „v. штетник“ Р.

Освен д в о м о р ф е м н и, сложените суфиксоиди се среќаваат и како т р и м о р ф е м н и (една коренска и две суфиксни), но ваквите образувања се далеку поретки од оние со две морфеми. Во македонскиот јазик такво својство имаат главно суфиксоидите *-владелец* и *-седелец*, коишто се застапени предимно во следниве примери:

*-владелец* (но сп. схрв. *vladalac* m): *земјовладелец* „zemljoposednik, veleposednik“ Р, *робовладелец* „v. робовладател“ Р;

*-седелец*: *сūароседелец* „starosedelac, v. *сūаринец*“ Р.

Споредбата на суфиксоидите со значењето д е ј с т в о или а п с т р а к т е н п о и м со оние што обележуваат в р ш и т е л н а г л а г о л с к о д е ј с т в о од основата укажува дека примерите со второво значење имаат далеку поголема застапеност. Од друга страна, паѓа в очи исто така дека бројот на суфиксоидите што свршуваат на *-ник* во

голема мера заостанува зад оној на *-ец*. Голем дел од суфиксоидите на *-ник* притоа имаат ограничена распространетост, а некои се застапени и во изолирани образувања коишто најчесто претставуваат дијалектизми. Редок случај на новообразување претставува именката *злосторник*.

Далеку подруг е случајот со суфиксоидите на *-ец*, и тоа како во поглед на бројот така и во однос на нивната распространетост. Така, покрај извесни суфиксоиди коишто се застапени во ограничен број примери или во изолирани образувања (сп. *гроздоберец, шегобиец, очевидец, косопасец, звездочатец* и сл.), тука се среќаваат и такви суфиксоиди што се застапени во значителен број примери, меѓу кои најчесто има и новообразувања. Таков е случајот пред сè со суфиксоидите *-водец, -давец, -љубец, -носец*, коишто кријат во себе, повеќе или помалку, потенцијална можност за изведување нови примери од овој вид. Голем број од разгледаните примери на *-ец*, од своја страна, претставуваат особеност на книжниот јазик, во кој се обично затврдени преку старословенскиот и соседните словенски јазици.

б) *Деноминативни суфиксоиди*

За разлика од девербативните, суфиксоидите со ваква основа обично истапуваат како с л о ж е н и, т.е. составени се од коренска морфема и суфикс. Од друга страна, за особеност на суфиксоидите од овој вид може да се земе и тоа што најчесто завршуваат со суфиксот *-ец*, и *-ник*, додека кај девербативните суфиксоиди се можни и други суфикси (в. стр. 139—142). Ако се остават настрана извесни примери што можат да се изведат од придавска основа, тогаш како почести или попознати во современиот македонски јазик се среќаваат следниве д е н о м и н а т и в н и с у ф и к с о и д и: *-ец*: *брадец, -верец, -газец, -горец, -женец, -земец, -имец, -капец, -кожец, -краец, -кошулец (-ризец), -селец, -шиец*; *-ник* — во состав главно на суфиксоидите: *-класник, -куќник, -именик, -племеник*. Примерите изведени со посочените суфиксоиди во првиот дел содржат именка, придавка, заменка или прилог и обично обележуваат н о с и т е л н а с в о ј с т в о — најчесто л и ц е, ретко п р е д м е т. Сп. на пример:

*-верец*: *нововерец* „novoverac“ Р, *ништоверец, кривоверец*, но сп. *празноверец* (празноверен), *суеверец* (суеверен); или: *друговерец* „drugoverac“ Р; сп. и *вртоверец* „verolomnik, prevrtljivac“ Р;

*-божец*: *еднобожец* „jednobožac“ Р, *многубожец* „mnogobožac“ Р;

*-газец*: *белогазец* razg. „beloguzac“ Р, сп. и презимето *Белогаски*;

*-горец*: *светогорец* (Света Гора), *црногорец* (Скопска Црна Гора); сп. и *развигорец*, покрај *развигора*, „v. развигор“ Р;

*-женец*: *младоженец* „mladoženja“ Р, *второженец* „onaj koji je oženjen po drugi put“ Р, *едноженец* „jednoženac“ Р, *многуженец*,

*-земец*: *īорноземец* „gornjozemac“ Р (но сп. и *īорноземец*, *шуѓоземски*),

*-долноземец* „v. странец“ Р; *едноземец*; или *водоземец* zool.;

*-имец* (име): *едноимец* и *едноименик* „jednoimenik, imenjak“ Р;

*-кайец* (капа): *белокайец* „прекар за Шиптар“ Р, *калнокайец* дијал. („Така ние *калнокайциѿе*, сиромаштијата. . .“ СП, КЖ), *црнокайец* (погрдно) „naziv za duhovno lice“ Р;

*-кожец*: *дебелокожец* „debelokožac“ Р, *црнокожец* (но сп. и придавки *дебелокожен*, *црвенокожен*);

*-краец* (крај): *īорнокраец* (човек од горниот крај на селото)“ Р;

*-кошулец* (кошула): *црнокошулец* (италијански фашист — според униформата: црна кошула) „crnokošuljaš“ Р;

*-ризец* (риза): *црноризец* (монах, калуѓер, оној што носи црна риза) „crnorizac“ Р;

*-селец* (село, селски): *новоселец* (оној што скоро се доселил во некое село) „novoselac“ Р; или: *едноселец* „koji je iz istog sela sa nekim drugim“ Р, *друīоселец* Р;

*-шиец* (шија): *йеѿлошиец* (razg., iron.) „čovek s petlovom šijom, vratonja“;

*-именик*: *едноименик* и *едноимец* Р;

*-класник*: *вѿорокласник*, *йеѿокласник*, *седмокласник* Р;

*-куќник*: *злокуќник* (орр. *берокуќник*) „raspikuća, rđav domaćin“ Р, *новокуќник* „onaj koji je tek počeo da kući kuću, novi domaćin“ Р, *самокуќник* (човек што останал сам, без жена и деца), „v. самоглавник“ Р, аналогно на кои се изведени и примери од глаголска основа и составниот вокал *-о-*, сп.: *берокуќник* „kućanik, dobar domaćin“ Р, *врѿокуќник* „в. вртикуќник“ Р, *йусѿокуќник* „raspikuća, raskuća“ Р, *расийокуќник* „raspikuća, raspiruka, v. расипник“ Р;

*-йлеменик*: *еднойлеменик* „jednoplemenik, istoplemenik“ Р.

Во однос на девербативните, суфиксоидите од овој вид очигледно имаат поограничена распространетост. Голем дел од нив се исто така застапени во ретки или изолирани примери (сп. на пр.: *едноимец*, *īорнокраец*, *йеѿлошиец* и сл.). Ваков карактер имаат и суфиксоиди од типот *-драмник*, кој е застапен во именкте *дваесѿеѿйеѿдрамник*, *йедесеѿдрамник* и сл. Нови примери меѓу ваквите образувања се ретки. Таков карактер имаат главно оние од типот *йрвокаѿеīорник* (во шахот), *вѿорокаѿеīорник* и сл.

Општо за едните и другите суфиксоиди е секако околноста дека претставуваат зборообразувачка категорија чиешто изделување наидува на тешкотии (сè уште се замешуваат со сложенките). Споредени со именските суфикси, суфиксоидите, општо земено, далеку заостануваат зад нив, како по бројот така и во однос на распространетоста и

продуктивните можности. Но независно од релативно ограничената распространетост и од фактот дека нови примери се изведуваат главно со некои од разгледаните афиксоиди, потребата од нивната евиденција во стручната литература е очигледно неопходна. Нивното разработување, меѓу другото, внесува извесни нови согледувања во областа на зборообразувањето. Затоа и нашето зафаќање со овој проблем треба да се сфати пред сè како обид да се фрли извесна светлина врз оваа зборообразувачка категорија засега кај нас недоволно разработена односно позната.

## СКРАТЕНИЦИ

К — Б. Конески, *Граматика на македонскиот литературен јазик.*

Р, Речник — *Речник на македонскиот јазик*, I—III.

СП, КЖ — Стале Попов, *Крпен живот.*

СбНУ — *Сборник на народни умотворения.*

ЛИЛЈАНА МИНОВА-ЃУРКОВА (Скопје)

# БЛАЖЕ КОНЕСКИ ЗА РЕЛАТИВНАТА РЕЧЕНИЦА И РЕЛАТИВНАТА РЕЧЕНИЦА (ВО ПРОЗАТА) НА БЛАЖЕ КОНЕСКИ

„Има извесни синтактични прашања што за првпат, или барем за првпат со таква острина, изникнуваат од нашата литературна практика, стоејќи во врска со многу поголемото разгранување на реченицата во писмениот јазик отколку во народните говори. Случајот е таков особено со релативните реченици“. Вака започнува статијата на Бл. Конески посветена на проблемите на релативната реченица и објавена во првите броеви на списанието „Македонски јазик“[1]. Оваа статија дава пример за тоа како треба кај нас да им се пристапува на проблемите на литературниот јазик: да се тргне од народната основа, да се утврдат потребите на литературниот јазичен израз и да се изведат заклучоци сообразени не само со барањето за граматичка правилност туку и со барањата за изградување добар стил.

И покрај тоа што кај нас во тоа време прашањето за релативните реченици се поставувало главно во врска со изборот меѓу релативните заменки *кој* и *којшто*, Бл. Конески изразува мислење дека за да се одговори и на тоа прашање, треба во целокупност да се разгледа релативната реченица „и тоа од синтактична и стилистична гледна точка“. Пред да почне со разгледување на прашањето за употребата на релативните заменки во литературниот јазик, како и на неговото решавање, авторот се задржува на состојбата на народните говори во овој поглед. Разгледувајќи примери од записите на Цепенков и на Шапкарев, Бл. Конески одбележува дека најшироко употребуван релативен сврзувачки збор во народниот јазик е *што*, пред сѐ во функции на подмет и на директен објект, но и во други (при што се јавува потребата во рамките на релативната зависна реченица да се јави кратката личнозаменска форма — кај индиректниот објект — како и соодветните предлози со формите на личните заменки). Со далеку поограничена употреба се јавуваат: „*кој што*, *која што*, *кое што* (во западните говори) и *којто*, *којато*,

[1] „Употребата на релативните заменки: кој, што итн.“, Македонски јазик, год. I, 1950, бр. 1 и 2. Статијата е препечатена (под наслов: „За употребата на релативните заменки“) во V книга на *Избраните дела* на Бл. Конески, Скопје 1967, стр. 40—54. Цитираме според второто издание на статијата.

*коешто, коишто* (во источните говори). Нивната обична употреба е заправо со предлозите... но исто така се јавуваат и во употребата без предлог."[2]

По ова, Бл. Конески преминува на состојбата во литературниот јазик и вели: „Треба веднаш да се констатира дека денеска, особено во нашиот печат, а и во другите наши изданија, не се употребуваат формите на релативните заменки во духот на македонскиот јазик. Ние видовме дека нашиот народен јазик ја претпоставува употребата на заменката *што*. Во нашиот печат пак се забележува сосем спротивна и со ништо неоправдана тенденција за обопштување на формите *кој што, која што* и сл."[3]. Авторот смета дека форсирањето на овие заменки во релативните реченици, дури и тогаш кога се работи за функции на подмет и на директен објект, се должи на механичкото имитирање на српскохрватскиот и на бугарскиот јазик, „каде што во нормална употреба ги имаме релативните заменки: *који, која, које*, односно: *който, която, което*". Апсолутното доминирање на *којшто* во релативната реченица во јазикот на печатот не може да се оправда со постоењето и со спорадичната употреба на оваа релативна заменка во народниот јазик. Како што вели авторот, „ние треба да се раководиме од типичното во нашиот јазик", а типична е, во случајов, употребата на *што*[4]. Според тоа, на *што* треба да му се дава предност при поедноставните видови релативно врзување, а бидејќи е релативната реченица во литературниот јазик далеку поразвиена отколку во народниот, ќе се јават случаи кога ќе биде можна само употребата на *кој* односно *којшто*[5]. Пред алтернативата: *којшто* или *кој*, Бл. Конески се определува за *кој* и наведува причини-аргументи од стилски карактер — треба да се одбегнува натрупувањето на *што* (како втора компонента) таму „каде што со изоставањето на тој елемент не би се загубило релативното значење на составот".

Врз основа на состојбата во народниот јазик и водејќи сметка за тогашната состојба на литературниот јазик (одделно на јазикот на печатот), Бл. Конески изведува неколку заклучоци и упатства:

---

[2] Цит. статија, стр. 44.

[3] Натаму во текстот (стр. 47) Б. Конески го споменува и обопштувањето на *кој, која, кое, кои* во јазикот на едно наше списание, па вели: „И во однос на вакви те форми, во оваа употреба, прашањето може да се реши едноставно во смисла во каква што се решава кога станува збор за формите: *кој што* и сл. Тоа значи дека и тука треба да се употребува заменката *што*".

[4] Зборувајќи за карактеристиките на релативната реченица во јазикот на печатот од тој период, Бл. Конески ја одбележува и употребата на релативниот сврзувачки збор *коіа* со елементот *што*: *во време коіа што...* За оваа употреба тој го изнесува следното мислење: „Употребата на елементот *што* во составот *коіа што* е овде сосема погрешна". Факт е дека во натамошниот развиток на релативната реченица во нашиот јазик *коіа* во служба на релативен сврзувачки збор се јавува единствено без елементот *што*, за разлика од другите заменски прилози во ваква функција: *каде што, како што, колку што*.

[5] Во една забелешка, Бл. Конески предлага да се премине кон слеано пишување на оваа заменка: *којшто, којашто, коешто, коишто*, како што е усвоено во натамошната практика и во Правописот на македонскиот литературен јазик.

— Во случаите кога релативниот сврзувачки збор треба да врши функција на подмет и на директен објект во зависната релативна реченица — да се употребува *што*, со можност употребата на *што* уште повеќе да се проширува (и тогаш кога се во прашање други функции во зависната реченица).

— Во конструкции со предлог треба да се употребува релативната заменка *кој* („таму каде што не е можна конструкција со *што*"). Според зборовите на самиот автор, на овие упатства треба да се гледа како на обид за сфаќање и за формулирање на „основните развојни тенденции на нашиот литературен јазик во одреден пункт". Тој се застапува за тоа овие правила да не бидат сфатени и прифатени како догма и забележува дека во поограничена мера и со конкретно определена стилска задача можат да се употребуваат и другите форми на релативните заменки. Во прилог на ова, авторот изнесува некои примери во кои и покрај тоа што функцијата на релативната заменка е подметска, треба да се употреби *кој* (за да се избегне нејасноста во поглед на тоа која е релативизираната именска фраза). Примерот наведен од Бл. Конески гласи: Ние не видовме во тоа прикриена работа од *непријателот, кој* оди кон ликвидирањето на нашите придобивки. Ова е, така да се каже, типична нерестриктивна реченица и авторот е во право кога вели дека ако се употреби *што*, нема да биде јасно дали е релативизираната именска фраза — *прикриена работа* или: *непријателот*.

Бл. Конески ја завршува својата статија со зборовите: „Кон прашањето за употребата на релативните заменки кај нас треба да се пристапува од гледна точка на целокупноста на таа појава што засега во синтаксата и стилистиката на нашиот литературен јазик, покажувајќи извесни специфичности наспрема состојбата во народните говори. Така поставено, прашањето нѐ доведува до основното што треба да се форсира при одредени услови во литературниот јазик, но во истото време нѐ претпазува од шаблонско упростување на работите. И каде што луѓе без жив усет за јазикот, што мислат дека јазикот е запечатен во строги норми во граматиките, гледаат неустановеност, брзајќи да обопштат во сите случаи една форма, ние гледаме богатство на јазикот што придонесува за неговото поголемо стилско нијансирање".

Заклучоците на Бл. Конески во врска со употребата на релативните заменки, како и неговите сфаќања во поглед на релативната реченица воопшто, ја докажаа својата правилност и животворност во натамошниот развиток на нашиот литературен јазик. Во својата Граматика на македонскиот литературен јазик, во главата за сврзниците[6], Бл. Конески им дава одделно место и им посветува најголемо внимание на релативните сврзувачки зборови. Освен за употребата на *што*, *кој* и *којшто*, Бл. Конески зборува и за другите релативни сврзувачки зборови во нашиот јазик, пред сѐ во врска со употребата на *што* како нивна втора компонента, а одделно се задржува на релативниот сврзувачки збор *чиј*, *чијшто*, кој „не е познат во таа служба во народниот јазик, а и во литературниот сѐ уште се чувствува како необичен". Авторот дава

[6] *Граматика на македонскиот литературен јазик*, Скопје 1966 ,стр. 340—341.

алтернативни решенија за замена на *чиј, чијшто*, но сепак предвидува ситуации кога овој сврзувачки збор, во една поразгранета реченица, не ќе може да биде одбегнат.

Преминуваме сега кон вториот дел на прилогов, кон разгледувањето на релативните реченици во прозата[7] на Блаже Конески. Прегледот на примерите покажува дека *што* и *кој* во рамките на рестриктивните релативни реченици во прозата на Бл. Конески се во комплементарна дистрибуција: *што* се јавува исклучиво во функција на подмет и на директен објект (со редовно удвојување), а *кој* — во сите други функции, па и во функцијата во која други автори го употребуваат релативниот сврзувачки збор *чиј*. Што се однесува на познатата дилема: *кој* или *којшто*, Бл. Конески го избрал првиот сврзувачки збор. Сретнавме само еден пример со *којшто*: „. . . главната улога во тоа му се падна на мојот десен палец, *којшто* мораше да биде секогаш буден и да ја опфаќа кожата."

Во рестриктивните индивидуализирачки релативни реченици, во рамките на релативизираната именска фраза ги среќаваме или *он*-корелатите или пак членската морфема *-от* во корелативна функција: Тогаш настана *она што* стариот никако не *го* предвидуваше; . . . ги запознав со *онаа техника* на прстите *што* си *ја* бев изработил за владеење со десниот чевел; Својот восхит тие го пренесуваат на *девојката што* иде со нив; И детето до сето тоа иде непосредно, како што си кине сливи од *гранката што ја* досига; *Она во кое* ја подозирал својата исклучива талентираност, се исцрпило во најпросечен домет; Во конкуренцијата не среќава никого од *оние со кои* ја почнуваше својата шаховска кариера; *Цртежот пред кој* запираат претставува пазариште на зеленчук.

Како специфичен, го издвојуваме примерот: Нема ништо од *онаа борба* на детското живо чувство против *шаблонот што* сака да го скове *за која* зборуваше уметникот и *показот на која* беше основната мисла на оваа изложба. Овој пример е специфичен не само поради сложената структура и поради присуството на две релативизирани именски фрази и три релативни зависни реченици туку и поради начинот на употребата на релативниот сврзувачки збор *кој* во третата зависна: *онаа борба . . . показот на која* беше основната мисла. . . На ова се надоврзува примерот: *Оној зад плеќите на кого* требаше да се движам, беше Бане, водникот на скаутскиот вод. Овие два примера можат да послужат како илустрација на споменатиот став на Бл. Конески во поглед на употребата на *чиј* (*што*) — „место: Дојде човекот *чијашто книга* ја зедовме — може да се рече: Дојде човекот *што му ја* зедовме *книгата*, или: Дојде човекот *книгата на кој*(*што*) *му ја* зедовме"[8].

Во релативизираната именска фраза кај нерестриктивните релативни реченици во овој материјал среќаваме:

— показни заменки со *он-* и со *т*-корен употребени анафорски (Сега ми идеше по малце криво и незгодно поради *сите оние злобни*

---

[7] Врз основа на материјалот ексцерпиран од збирката раскази *Лозје*, Скопје, 1966.

[8] *Граматика*. . ., стр. 341.

*шеѓи* за сметка на водникот, *што* баш јас често си *ги* позволував; Корилче е просто устрашен од *тој извик, што* издава дека нешто страшно се случило);

— членската морфема *-от* употребена во нејзината примарна функција, за означување познати, определени предмети на мислата или лица (Тажно ги гледав *големите чевли* на моите нозе, *што* влегоа во мојот живот како некои живи суштества; После се преминува кон дела, кон клавање сопка и слично, па *водникот, што* инаку великодушно мине преку шегите на своја сметка, мора да се сврти и да се кара; Чевлите ме изневерија баш *во првата пролет, која* се погоди врнежлива);

— генерички употребена членувана именска фраза (Не е неговата љубов плод на *мршата, од која* произлегува секој грев);

— лични имиња (Компирите се домашно производство на *дедо Ивана, кој* ја садеше секоја година со нив својата пространа бавча;)

— лични заменки (...*јас — на кого* тој досега одвај да погледнал требаше одеднаш да му пристапам; Јас молчев и чувствував некаква кривица дека можеби *заради мене, за кого* се заложи, тој ги губи своите нови чевли).

Како што може да се забележи, во нерестриктивните релативни реченици, во рамките на зависните, во функција на подмет ја среќаваме и релативната заменка *кој*, зашто во овој тип реченици се поставува едно поинакво барање: бидејќи врската меѓу релативизираната именска фраза и релативната зависна реченица е полабава, релативната заменка треба со својата форма да биде доволно точен информатор за идентитетот на релативизираната именска фраза и во таков случај, природно, предност му се дава на *кој* над *што*.

Квалификативните рестриктивни реченици, кои се карактеризираат со (изразено или неизразено) присуство на *таков* во функција на корелат и со отсуство на каква било членска морфема, односно со употреба на именките без конкретна референција, можеме да ги илустрираме со примерите: Тие не идеа *како минувачи што* случајно погледнале во витрината и решиле да влезат; ... тој личи на *пророк што е* готов да го изрече пресудниот збор.

Во нерестриктивните квалификативни доаѓа до (делумно или целосно) раскривање на качеството уште во рамките на релативизираната именска фраза (... носи *златни гривни, што* сега одеднаш блеснуваат; Пладнето ги покрило со *бледо треперење, над кое* се извишува само белиот саат). Квалификативните релативни реченици воопшто се одликуваат со појава на експонентите по неопределеност во рамките на релативизираната именска фраза: Ова катче го чувствуваше како *некоја своја посебна држава, за суверенитетот на која* постојано трепереше; И нашиов мајстор може да си припомни од тоа време *неколку срдечни истории, од кои* последната заврши со неговата женидба; ... сето тоа за него беше само *една созерцателна игра, во која* впечатокот се исцрпува целиот сам себеси...

Во материјалот сретнавме и пример за т.н. релативно надоврзување, кое, како тип просентенцијализација, отсуствува во народниот

јазик, а се јавува далеку почесто во јазикот на науката или на печатот. Бл. Конески овде го употребил релативниот сврзувачки збор *шшо*: Летото секој ден тој купуваше весници, *шшо* не беше негов обичај од порано.

Освен ова, имаме и поединечни примери за релативни реченици со некои други релативни сврзувачки зборови: *каде шшо*, *како шшо* и *коїа*. Примерот со *коїа* претставува нерестриктивна индивидуализирачка реченица: Соколе ја сфати суровоста на *овој* миг, *коїа* треба да ја испита во најнеобична мерка вистината.

Релативните реченици во прозата на Бл. Конески претставуваат практична потврда на правилноста на неговите теоретски поставки по ова прашање. Не навлегувајќи во тоа што е примарно: поставките или практиката (зашто ги сметаме за две компоненти што заемно се дополнуваат), можеме да кажеме дека Блаже Конески, сообразувајќи се со специфичните барања во поглед на јазичниот израз на текстовите што ги разгледавме, дава образец за релативната реченица во нашиот литературен јазик, заснован врз принципот: никогаш да не се заборава народната основа и во согласност со неа да се бараат нови патишта.

МИТО МИОВСКИ (Скопје)

# ЗБОРООБРАЗУВАЧКИТЕ СУФИКСИ ВО ТЕКСТОВИТЕ НА КИРИЛ ПЕЈЧИНОВИЌ

„Мало и скромно беше навистина завештанието на Кирила, но тој сепак имаше што да завешта...“

Блаже Конески

0. Нашето минато на соодветен начин и во соодветна мера се одразува и во современата состојба на „македонцките работи“ општо, па значи и на полето на јазичната дејност, така што со расветлувањето на историските моменти, директно или индиректно, се појаснува и се разјаснува и нашата сегашност во глобален опфат, а оттука и во поглед на јазикот како на интегрален резултат на македонската, повеќе или помалку, континуирана еволуција.

0.1. Во долгата временска релација минатиот век, чиишто први децении го носат печатот на просветителската дејност на Јоаким Крчовски и на Кирил Пејчиновиќ, а последните епохалниот потфат на Крсте Мисирков, претставува темелна фаза за „македонцките работи“ и како таков тој со изразит интензитет и обем ја преокупира нашата современа научна мисла.

Во конкретниов случај, во соодветен обем, ова се однесува и на резултатите од истражувањето на дејноста на Кирил Пејчиновиќ и на присутниот интерес на книжевно-историски и на лингвистички план за расветлувањето на неговата личност и книжевна оставнина.

Кон оваа цел е насочен и овој обид, чијшто предмет на анализа ќе биде областа на зборообразувањето, на лексичката деривација.

1. Вниманието, што во овој дел од јазичната област му го има посветено досега македонската лингвистика, не е соодветно на значењето на зборообразувањето како на планот на синхронијата, така и на планот на дијахронијата. Потребата од посветување поголемо внимание и поголем простор во лингвистичките истражувања има и историска мотивација, обусловена од типолошките трансформации на нашиот постар јазик што пропорционално се одразија и на лексичко рамниште, а природно и на планот на лексичката деривација. Конкретизираните состојби од овие трансформации се во директна врска со основните развојни тенденции на македонскиот јазик, но и со воздејството на одделни-

те лексеми и деривациски модели од балканскиот јазичен ареал, инфилтрирани во македонската јазична средина во резултат на дејствувањето на јазичниот контакт. Во определена мера таа мотивираност се должи и на општата потреба од дооформувањето и комплетирањето на активниот вокабулар.

1.0. Пополнувањето, збогатувањето или дооформувањето на зборовниот фонд на даден словенски јазик, во овој контекст и на македонскиот, се реализира, пред сѐ, преку зборообразувањето како најзначајно средство за таа цел.

Во рамките на дејствувањето на зборообразувањето во одреден јазичен систем доаѓаат до израз неговите деривациски начини и модели, од кои во конкретниов случај за нас е најзначајна деривацијата при која преку учеството на афиксацијата, пред сѐ на префиксите и особено на суфиксите, се постигнува најголема зборообразувачка продукција. Притоа, покрај тоа што суфиксацијата претставува најпродуктивен и најважен начин за изведување нови зборови и во македонскиот јазик, тој деривациски начин својата апликација ја реализира и на планот на дијахронијата и на синхронијата што во овој случај претставува погоден момент, бидејќи разгледувањето на деривациските манифестации го вршиме преку зборообразувачките суфикси на планот на синхронијата, т.е. во одреден временски интервал и во конкретен текст, без оглед дека тој комуницира со историјата.

1.1. Суфиксите во функција на структурни, деривациски морфеми, за разлика од префиксите, не само што доаѓаат во постпозиција, туку тие битно засегнуваат во структурата на потенцијалната зборообразувачка основа, предизвикувајќи притоа поместување на нејзините лексички, а пред сѐ, морфолошки значења, така што од постојните зборови се добиваат нови, но со промена на нивната морфолошка структура. Оттука и името морфолошки начин на зборообразување[1].

1.2. Ексцерпцијата на материјалот е извршена врз основа на функционирањето на соодветните суфикси во улога на деривациски морфеми со тоа што едновремено ги третираме како формализирани и граматикализирани структурни форманти, не земајќи го притоа предвид нивниот првобитен морфолошки статус и изделувајќи ги само тие, коишто во овој јазичен контекст транспарентно се реализираат во таква функција.

1.3. Тргнувајќи од таквата дефинираност, од текстовите на Кирил Пејчиновиќ се издвоени следните зборообразувачки суфикси: *-а -ав, -а(в)а, -ак // -јак('ак), -ало, -(ја)нин, -ар, -ач, -аш, -ба, -е, -ен, -ет, -ец, -еш, -ешина, -ест, -и, -ив, -ие // -је, -и(ј)а, -ик, -ика, -ин, -ина/-иња, -инка, -ир, -ира, -иса, -ица // -ница, -иште, -ја('а), -ји, -ка, -лук, -на, -не, -ние, -ник, -нина, -ничав, -ње, -о, -ов, -овец, -ок, -ост, -оти(ј)а, -ота, -са, -ски/-чки/ -шки, -ствие, -ство, -тел/-тељ, -телен, -у(в)а // -уе, -це, -че, -чија/-џија, -шен, -шти(ј)а, -штина/-штиња.*

[1] Miloš Dokulil, *Tvoření slov v češtině*, Praha 1962, str. 21—24; В. В. Виноградов, *Вопросы современного русского словообразования*. Современный русский язык. Морфология, МГУ, Москва 1952, стр. 44—47.

2. Ексцерпираните суфикси од структурна гледна точка претежно претставуваат прост облик, а во помал број тие во овие текстови се јавуваат и како проширени[2]. Дефинираноста на проширувањето е условна, бидејќи нејзината терминолошка содржина може да се однесува на случаи, чијшто прост облик на даден суфикс или е проширен со одреден вокален или консонантски елемент, односно комбиниран од обата: -(*ал*)*ка* : *врзалка* 63*, -(*ат*)*ар* : *пизматар* 27, -(*ен*)*це* : *детенце* 78, -(*е*)*ство* : *множество* 58, -(*е*)*шен* : *денешен* 21, -(*еш*)*лив* : *мрзешлив* 41, -(*и*)*че* : *книжиче* 89, -(*л*)*ив* : *смрдлив* 60, *трпежлив* 24, -(*л*)*иште* : *судилиште* 29, -(*н*)*ост* : *должност* 55, или во други случаи, по пат на срастување на одделни деривациски морфеми, проширувањето резултира во образување на сложени суфикси: *-ав/ина* : *хубавина* 25, *-ај/ство* : *ходатајство* 64, *-ар/ница* : *баждарница* 70, *-ар/ства* : *господарство* 89, *митарство* 70, *-ен/ник* : *свјаштенник* 22, *-иче/ствие* : *величествие* 42, *-иче/ство* : *величество* 90, *-тел/ство* : *свидетелство* 23, *-ува/ње* : *зачинување* 40, *грешуање* 93, *-уе/ње* : *викнуење* 26, *паметуење* 33.

2.0. Јазичното колебање, што се манифестира во вид на варирање на општојазично рамниште, во даден унифициран јазичен систем се ограничува и се настојува наполно да се елиминира со примената на утврдената норма, така што колебањето е карактеристична појава за текстови од периодот пред стандардизирањето на односниот лингвистички код, каде што има и можност за полно пројавување[3], т.е на планот на дијахронијата. Токму таков е случајот со текстовите на Кирил Пејчиновиќ, во коишто, освен присутното варирање на општојазично рамниште, како што веќе спомнавме, има примери на варирање и на планот на деривациските морфеми: *-ец*: *-ац* (*слепец* 40, *ловац* 39), *-лик* : *-лук* (*рахатлик* 48 : *рахатлук* 61), *-ие* : *-је* (*оружие* 28, *здравје* 60), *-ина* : *-иња* (*љутина* 61, *љутиња* 62), *-на* : *-ња* (*земна* 65, *земња* 80), *-ние* : *-ње* (*крештение* 29, *крштење* 27), *-тел* : *-тељ* (*родител* 18, *спаситељ* 17), *-ува* :*-уа* :*-уе* (*попува* 24, *царуа* 18, *бесуе* 20), *-ување* : *-уање* : *-уење* (*зачинување* 40, *наручуање* 32, *неверуење* 27).

Варијантните облици *-ец* : *-ац*, *-лик* : *-лук*, и другите аналогни случаи, што се пројавуваат на зборообразувачко рамниште, се резултат на јазичното колебање за кое во овие текстови придонесува и мешањето на меѓудијалектен и на меѓујазичен план.

2.1. Во текстовите на Кирил Пејчиновиќ зборообразувачките суфикси, по правило, го задржале својот историски континуитет, а само ретко одделни етимолошки различни суфикси, поради трансформациите извршени на планот на дијахронијата, наполно се совпаднале: *-ок* < *-ОК* : *-ок* < *ЪК*. На синхрониски план, значи во овие текстови, при так-

---

[2] Блаже Конески, *Граматика на македонскиот литературен јазик*, Скопје 1966, стр. 172—185;

* Ексцерпцијата е извршена од изданието: Кирил Пејчиновиќ, *Собнани текстови*; Приредил Блаже Конески, Скопје 1974.

[3] О. Ахманова, *Очерки по общей и русской лексикологии*, Москва 1957, стр. 192 230.

вите манифестации, тргнувајќи од формален аспект, соодветните зборови ги подведуваме под единствен суфикс: *длабок* 17 : *петок* 28.

2.2. Од состојбата на планот на лексичката деривација во поглед на дистрибуцијата на издвоените суфикси произлегува дека тие обично учествуваат во изведувањето на зборови само од еден морфолошки вид, а само кај неколку од нив се манифестира зборообразувачка ангажираност во повеќе зборовни видови: суфиксот *-'а* (*-ја*) кај глаголи и именки (*ваќа* 39, *помиња* 33, *раѓа* 36, *земња* 80, *неволја* 21), суфиксот *-ик* кај придавки и именки (*велик* 27, *беззаконик* 26), суфиксот *-ин* кај именки и посесивни придавки (*домаќин* 42, *владикин* 94, а суфиксот *-ски* кај придавки и прилози (*градски* 76, *поганскu* 27).

2.3. Со категоријата на именските зборови, природно, се врзува најголем дел од издвоените структурни морфеми што во овие текстови истапуваат во функција на деривациски суфикси, а најмногу од нив со именките. Притоа овие суфикси се земени предвид само на планот на апелативната лексика каде што тие, покрај структурниот удел, го внесуваат и своето лексичко, а пред сѐ, семантичкото значење со кое дадена лексема или не се изделува од сферата на неутрално обоената лексика или може да добие изразита маркираност, од чијшто карактер може да се актуализира етимолошкиот момент, признакот на архаичноста или на продуктивноста, односно непродуктивноста (*рахатлук* 61, *пророч* 19, *молач* 55, *соблазнителен* 27), или пак таа дистинкција да содржи обоеност со различен степен на експресивност, и тоа од хипокористичност и деминутивност, до пејоративност и аугментативност (*лебец* 28, *момче* 68, *царче* 78, *книжиче* 29, *кметинка* 29, *главешина* 78).

3. Именки од машки род изведени со суфиксите: *-ак*: *обиташ* 91, *трошак* 89; *-ар*: *глобар* 30, *колар* 75, *чергар* 36; *-ач*: *копач* 57, *молач* 55, *орач* 57; *-ец*: *богоотец* 17, *светец* 21, *слепец* 40; *-ик*: *законник* 33, *идолопоклоник* 62; *-јак* (*-'ак*): *водјак* 40, *вод'ак* 40, *просјак* 17; *-(ј)анин*: *христианин* 22; *-ник*: *војник* 69, *грешник* 36, *требник* 18, *хулник* 36; *-овец*: *трговец* 91; *-ок*: *десеток* 27, *до/ходок* 80, *петок* 28; *-тел/тељ*: *пријотел* 27, *спаситељ* 17, *учител* 52; *-чија/-џија*: *аманетчија* 78, *јабанџија* 24.

4. Именки од женски род изведени со суфиксите: *-ба*: *мирба* 58, *миризба* 80, *молба* 54; *-ест*: *болест* 26; *-и(ј)а*: *гладиа* 54, *магазиа* 54, *скупиа* 54, *фамилија* 57; *-ика*: *исполџика* 69, *родика* 78; *-ина/-иња*: *десетина* 78, *дружина* 59, *милостиња* 21, *тежина* 20; *-ица*: *вдовица* 45, *гусеница* 17, *огница* 54, *стапица* 39; *-ја* (*-'а*): *земња* 80, *не/волја* 21; *-ка*: *воќка* 43, *добивка* 90, *кокошка* 17, *свирка* 39, *скачка* 17; *-на*: *причес/т/на* 29, 33; *-нина*: *роднина* 65; *-ница*: *касапница* 23, *лозница* 43, *мешница* 65, *трешница* 36; *-ост*: *гордост* 51, *мудрост* 51, *старост* 24; *-ота*: *голота* 75, *лошота* 31, *чистота* 22; *-оти/ј/а*: *лошоти/ј/а* 24, 42; *-шти/ј/а*: *поганштиа* 46; *-штина/-штиња*: *поганштина* 70, *сиромаштиња* 57—58.

5. Именки од среден род изведени со суфиксите: *-ало*: *седало* 79, *начало* 52; *-ие/-је*: *братољубие* 20, *сластие* 53, *здравје* 60; *-иште*: *прибежиште* 64, *судиште* 31; *-ние*: *венчание* 60, *мучение* 55, *радение* 51, *хуление* 61; *-ње*: *бегање* 54, *јадење* 63, *охкање* 70, *сакоње* 54, *чекање* 59; *-ствие*: *не/верствие* 61, *царствие* 80; *-ство*: *егуменство* 93, *калугерство* 93, *крал-*

*ство* 91, *пијанство* 39; *-у/в/ање*: *грешуање* 93, *за/чинување* 40, *поручуање* 32; *-уење*: *викнуење* 26, *не/пцуење* 27, *паметуење* 33; *-че*: *книжиче* 89, *момче* 68, *царче* 78.

6. Глаголи изведени со суфиксите: *-а*: *ис/поведа се* 28, *ељука/т* 43, *шега се* 48; *-'а* (*-ја*): *ваѓа* 18, *ваќа* 39, *виѓа/т се* 41, *плаќа се* 27, *помиња* 33, *раѓа/т се* 43; *-а/в/а*: *заборава* 18, *проштаа* 21; *-е*: *за/тре* 78, *из/умре* 54, *ис/пише* 80; *-и*: *арчи* 21, *виси* 31, *готви* 93, *пизми/т* 38, *сади* 43, *чести* 57; *-ира*: *при/мира* 46, *раз/бира* 23; *-иса*: *башариса* 38, *зaптиса/т* 62; *-ка*: *боцка* 32, *зачка* 60, *поштрка* 17; *-не*: *бидне* 36, *никне/т* 42, *с/помене/т* 17; *-са*: *прокопса* 46; *-у/в/а*: *бидуа* 20, *векуа* 46, *грешуа* 27, *попува* 24, *радува/т се* 28, *ќаруа* 18; *-уе*: *бесуе* 20, *бидуе/т* 33, *веруе/т* 25, *кажуе/т* 30, *паднуе/т* 45.

7. Придавки изведени со суфиксите: *-ав*: *гушав* 46, *муткав* 46, *скржав* 25, *шушкав* 46; *-ен*: *божидрен* 91, *болен* 17, *гладен* 21, *плотен* 45, *радосен* 28, *сирен* 27, *тесен* 70; *-ив*: *благочестив* 37, *ленив* 32, *милостив* 18; *-ик*: *велик* 27; *-ин*: *владикин* 94, *ластовичин* 79; *-ји*: *божји* 53, *вражји* 65, *господи* 56; *-ов*: *пророков* 23; *-ок*: *длабок* 17, *крепок* 31, *тежок* 32; *-ски/-чки/-шки*: *гоедски* 81, *пологски* 78, *немечки* 80, *чуечки* 80, *кучовишки* 85; *-шен*: *сегашен* 56, *утрешен* 21.

8. Прилози изведени со суфиксите: *-аш*: *еднаш* 32; *-о*: *близо* 54, *отпрво* 18; *-ски*: *нашински* 45, *плотски* 33, *погански* 27, *скотски* 67; *-це*: *в/кратце* 79.

9. Контактирањето на јазикот на Кирил Пејчиновиќ со постариот писмен јазик и со новиот, што во неговите текстови е евидентно и кое се манифестира на поширoко јазично рамниште, во соодветна мера и пропорција се одразува и на планот на зборообразувањето. Имено, деривациската морфема кај соодветните лексеми, кои како лексички целини се однесуваат кон црковнословенскиот, народниот или кон неутралниот лексички слој, може да содржи одредена дистинкција, којашто ја потпомогнува сигурноста при таквата класификација на овие зборови (*величествие*, *мучение*, *пророч*; *јадење*, *кажуе/т*, *молач*; *вдовица*, *слепец*, *тесен*).

ОЛГА МИШЕСКА ТОМИЌ (Скопје)

# ПРЕКАЖАНОСТА КАКО МОДАЛНА КАТЕГОРИЈА

1. Односот меѓу јазичните форми и јазичните функции не е еднозначен. Една иста форма се употребува за означување на повеќе разни функции а една определена функција се претставува со повеќе разни форми. Така, облиците на глаголот *сум* во комбинација со наставката за активниот глаголски партицип *-л*, во македонскиот и бугарскиот, се експоненти на минатото неопределено време а служат и за одбележување на прекажаноста.

1.1. Комбинацијата на глаголот *сум* со активниот глаголски партицип македонскиот и бугарскиот јазик ги наследиле од старословенскиот перфект. Додека во македонскиот имаме едно единствено множество „наследници", во бугарскиот, во трето лице еднина и множина, постојат две алтернативи, една со глаголот *съм* и друга без него. Бидејќи формите со *съм* често се употребуваат со значење „неопределена минатост" додека формите без *съм* се претежно „прекажувачки", бугарските граматичари имаат воспоставено не само смисловна туку и формална опозиција меѓу „минатото неопределено време" и „минатото прекажувачко време". Врз основа на присуството или отсуството на помошниот глагол во третото лице, воспоставени се две потполно одвоени парадигматски множества: множеството форми на минатото неопределено време и множеството форми на минатото прекажувачко време. За глаголот *пише* ги имаме следниве парадигми:

(1)

| | минато неопределено | минато прекажувачко |
|---|---|---|
| 1 л. е. | *писал съм* | *писал съм* |
| 2 л. е. | *писал си* | *писал си* |
| 3 л. е. | *писал е* | *писал* |
| 1 л. м. | *писали сме* | *писали сме* |
| 2 л. м. | *писали сте* | *писали сте* |
| 3 л. м. | *писали сѫ* | *писали* |

Овие множества се ставаат во паралела со опозицијата меѓу турските глаголски форми со *miş* + *dir* односно само со *miş*[1]. Од глаголот *yazmak* парадигмите со *miş* + *dir* односно само со *miş* би биде следниве:

(2)

| | *miş* + *dir* | *miş* |
|---|---|---|
| | *yazmışımdır* | *yazmışım* |
| | *yazmışındır* | *yazmışın* |
| | *yazmıştir*[2] | *yazmış* |
| | *yazmışıktır* | *yazmışık* |
| | *yazmışınızdır* | *yazmışınız* |
| | *yazmışlardir* | *yazmıslar* |

1.2. Во македонскиот имаме една единствена парадигма. Тргнувајќи од формите на македонскиот глаголски систем и анализирајќи ги функциите што определени множества од форми ги вршат, Блаже Конески, во својата *Граматика на македонскиот литературен јазик* (Конески, 1967: 459) вели дека со комбинацијата на формите од сегашното време на глаголот *сум* и *л*-формите на глаголот што се менува се образува минатото неопределено време, кое, во зависност од тоа дали имаме свршена или несвршена *л*-форма, може да биде свршено или несвршено. Свршеното минато неопределено време од глаголот *пишува* би било:

(3)

| | | |
|---|---|---|
| | 1 л. е. | *сум пишал* |
| | 2 л. е. | *си пишал* |
| | 3 л. е. | *пишал* |
| | 1 л. м. | *сме пишале* |
| | 2 л. м. | *сте пишале* |
| | 3 л. м. | *пишале* |

На формите на неопределеното време им се припишува двојна функција: (а) да соопштат едно дејство што е извршено воопшто во минатото, без притоа да се побудува претстава за моментот кога се одвивало (Конески, 1967: 461) и (б) да прекажат дејства кои лично не сме ги восприемале, а ни се соопштени од друг (Конески 1967: 463). Меѓутоа, ослушнувајќи го внимателно пулсот на јазикот што го опишува, Конески не може а да не одбележи дека овие две фукции не се јасно издиференцирани; има преклопувања и меѓу дадениве две функции и меѓу било која од нив и секундарните функции на други глаголски форми што имаат инакви примарни функции.

[1] Формите со *miş* се прекажувачки. За формите со *miş* + *dir* велат дека не се прекажувачки затоа што *dir* го поништува прекажувачкото значење. (Види: F r i e d m a n, 1978).

[2] Морфонолошките варијанти се резултат на хармонизацијата на консонантите и вокалите, т.е. на усогласувањето по однос на местото и начинот на нивната творба.

1.21. Пред сè, формите на минатото неопределено време може да се употребат и за функции што му се предназначени на минатото определено време. Спореди:

(4) а. *Те искарав тоГаш и Пак ќе те искарам.*
б. *Сум те искарал и Пак ќе те искарам.*
в. *Сум те искарал еднаш, се сеќаваш, коГа дојде со друГар ти, и Пак ќе те искарам.*

Конески истакнува дека границата меѓу употребата на минатото определено и минатото неопределено време може толку да се замагли со општата временска управеност на целиот исказ „што разликата меѓу двете времиња да се јавува во конкретен случај повеќе како стилска разлика, додека инаку смисловно можат едните форми да ги заменуваат другите“ (Конески, 1967: 462). На пример:

(5) а. *Сум станал ноќеска во еден, сум зел лејче, сум му дал да јаде, да така одвај да се заПолти.*
б. *Станав ноќеска во еден, зедов лејче, му дадов да јаде, да така одвај да се заПолти.*

(Конески, 1967: 462)

1.22. Кога ја имаат функцијата (а) (соопштување на дејство што е извршено воопшто во минатото без да се побудува претстава за моментот кога се одвивало) формите со *сум* и *-л* се заменливи со формите на *има* и *-но*, чија функција, спрема Конески (1967: 503), е да одбележат дека дејството е извршено воопшто во минатото до моментот на соопштувањето. Спореди:

(6) а. *Вака убава девојка не сум видел.*
б. *Вака убава девојка немам видено.*

1.23. Во многу случаи и самата граница меѓу кажувањето и прекажувањето е сосема тенка. Има случаи кога прекажувањето е директно кажување, ако е сосема јасно дека дејството се случило или ако постои тврда увереност дека нешто станало токму така како што мисли говорникот. И обратно, кажувањето може да биде прекажување ако постои извесно сомнение или надеж дека она што се кажува можело и да не биде како што се кажува:

(7) а. *Ти се чинеше оти и илјадуГодишниот чинар што Ги чул и Гордите стаПки на Самуиловите војски, и тешките стаПки на разни Поробители, сеГа, ГледајќИ ја за ПрвПат народната војска, ја Прифати и ја зашуми нејзината Песна!*
б. *Ти си Го скршил шишето — никој друГ!*

(Конески, 1967: 471)

1.24. Со својата прекажувачка функција, формите со *сум* и *-л* не се јавуваат само како пандан на „минатите времиња“ ами и на „сегашното“, па и на „идното време:

(8) а. *Во Тексас имале по две жетви годишно.*
б. *До утре ќе ја имал прочитано книгава.*

Кое друго „време“ се употребува во комбинација со други „времиња“ во иста глаголска синтагма?!

1.25. Уште повеќе, кој друг помошен глагол се употребува во колокација со истиот помошен глагол во друго „време“, како што тоа го чини глаголот *сум*, на пример, во:

(9) а. *На ваков ден беше си ме нашла дома.*
б. *Беше сте им го виделе лицето.*

2. Наведениве невообичаени колокации и преклопувања ги обеспокојуваат современиве лингвисти и ги наведуваат да бараат теориски објаснувања што ја одразуваат јазичната реалност а се во согласност со помалку или повеќе универзално прифатените сфаќања за односите меѓу граматичките категории и нивните експоненти.

2.1. Трудејќи се да даде адекватно објаснување за прекажаноста во балканските јужнословенски јазици Фридман (Friedman, 1978) предлага прекажаните облици да не се третираат како маркирани. Врз основа на своите испитувања на глаголските системи во балканските јазици, тој заклучува дека формите на „минатото определено време“ во македонскиот и бугарскиот, како и формите на минатото време со *di* во турскиот јазик, се маркирани како афирмативни а таа маркираност ја снесува одговорноста за претежно неафирмативното контекстуално значење на другите времиња, кои, следователно, се третираат како немаркирани или неподложни на маркирање. Наместо опозицијата определеност / неопределеност, Фридман ја предлага опозицијата афирмативност / неафирмативност а експонентите на оваа опозиција ги смета за припадници на категоријата статус која, следејќи го Аронсон (Aronson, 1977: 14) ја дефинира како категорија што ја одразува „оценката за случката за која се зборува“.

2.2. Но ниту контекстот што, спрема Фридман, „јасно ја издвојува“ афирмацијата на балканските јазици, ниту аргументите со кои е образложено воспоставувањето на категоријата статус (спрема горнава дефиниција) се убедливи. Контекстот, сомневање или неверување, прима определени форми исто толку колку и „антиафирмативни“; изворните говорници на македонскиот и турскиот јазик ги прифаќаат без двоумење речениците:

(10) М. *Се сомневам дека тој го стори тоа.*
Т. *Inanmiyorum ki o adam bunu yapti.*
не верувам дека тој човек тоа стори
„Не верувам дека тој човек го стори тоа.“

А Фридман тврди дека тие се неприфатливи. Воспоставувањето на глаголската категорија, која, како што вели Аронсон (Aronson, 1977) става под заеднички именител повеќе категории од ист тип и овие категории ги разграничува од други, што се маркирани по однос на модалноста, пак, постава две сериозни прашања: (а) Зошто некои „модални категории" се издвојуваат и означуваат и како категории што ѝ припаѓаат на суперкатегоријата статус додека други (на пример, императивот, субјонктивот, модалноста на неопходноста, модалноста на возможноста...) остануваат под општ именител? (б) Каков е односот на овој нов тип статус со категоријата статус на Ворф (Whorf, 1938) или Јакобсон (Jakobson, 1957)? Барем што се однесува до македонскиот, бугарскиот и турскиот, категоријата на афирмативноста, како што ја сфаќаат Фридман и Аронсон, изгледа дека не стои врз цврсти основи.

2.3. Всушност, тешко е а и непотребно да се инсистира на униформност и да се изделуваат општи заклучоци за категоријалната припадност на дадени признаци без да се земат предвид системите на јазиците во кои тие се манифестираат. Прекажаноста треба да се анализира во рамките на глаголските системи на јазиците во кои таа се појавува.

3. Бидејќи ни еден друг словенски јазик, освен македонскиот и бугарскиот, нема морфонолошки сигнали за прекажаност, а и во овие два јазика дадената категорија се развила во последниве неколку векови, балканолозите, не без причина, заклучуваат дека врз овој развој влијаел турскиот јазик. Според тоа, во турскиот јазик сигналите за прекажаност се помалку или повеќе индогени сигнали на една категорија која одбележува дека дејството не е лично восприемено од страна на говорникот, туку му е соопштено од друг. А ова, всушност, е еден вид однос на говорникот кон фактуалниот статус на она што се зборува, т.е. еден вид модалност.

3.1. Модалноста може да биде од два општи типа: реченична и предикатска. Кај реченичната модалност се работи за односот на содржината на реченицето кон стварноста, кај предикатската — за односот на говорникот кон содржината на реченицето (Види Benešová, 1971).

3.2. Во турскиот јазик, маркиран експонент на прекажувањето е афиксот *miş*. Кога *miş* колоцира со *dir*, прекажувањето не се поништува, како што вели Фридман (Friedman. 1978); глаголскиот израз напросто се збогатува со уште едно модално значење, значењето на „возможност", претставено со афиксот *dir*. Глаголските изрази кои го содржат низот од афиксите *miş* + *dir* имаат вредност прекажано—возможно: Говорникот одбележува една случка како прекажана но во исто време го изразува своето верување дека таа се случила. Спореди:

(11) a. Böyle seyler *gördük*.
вакви работи видовме
„Имаме видено вакви работи".

б. Boyle seyler *görmüştük*.
вакви работи сме виделе
„(Велат дека) сме виделе вакви работи“.

в. Boyle seyler *görmüştükdür*.
вакви работи веројатно сме виделе
„Како што велат, вакви работи веројатно сме виделе“.

3.3. Пресупозициите за употребата на прекажани или непрекажани форми се создаваат во простата реченица со која управува дадениот глаголски израз. Оваа проста реченица може да биде употребена и во прекажани и во непрекажани контексти. Така, во зависност од тоа дали говорникот знае или верува дека она за што станува збор се случило или не, ја имаме сложената реченица наведена под (10)Т. или пак следнава сложена реченица:

(12) Inanmiyorum ki o adam bunu yapmiş.
не верувам дека тој човек ова сторил
„Не верувам дека човекот го сторил ова“.

4. Во некогашниот македонски и некогашниот бугарски јазик помошниот глагол *сум* во заедница со суфиксот *-л* сигнализирал само неопределеност. По контактот со турскиот јазик, постепено но сè повеќе, *сум* +*-л* сигнализира и прекажаност. Така, „минатото неопределено време“ и „предминатото (неопределено) време“ имаат двојни функции.

4.1. Бидејќи во бугарскиот литературен јазик формите со *сьм* + *-л* контрастираат со формите на „минатото свршено време“, секако ќе се сложиме со Фридмановиот заклучок дека парадигмите на формите со *сьм* +*-л* и „минатото свршено време“ се во бинарна опозиција. Но опозицијата не е афирмативност/неафирмативност, туку определеност/неопределеност. Како и во секоја опозиција и овде немаркирани се формите што имаат повеќе употреби — значи, формите со *сьм* + *-л*.

4.2. Што се однесува до алтернацијата на форми со *сьм* и без *сьм* во трето лице, таа е резултат на општата тенденција на балканските словенски јазици да ги изоставаат помошните глаголи во контексти со повеќе временски упатувања. И во српско-хрватскиот, при прекажување, глаголот *биши* може да не биде присутен во конструкцијата на минатото време (Види: Грицкат, 1954). Спореди:

(13) а. *Био је да се йошйиша.*
б. *Био, вели, да се йошйиша.*

Спрема тоа, оправдување за воспоставување на посебна „прекажувачка“ парадигма не постои.

5. Во македонскиот јазик, меѓутоа, имаме специфична ситуација, бидејќи во него, покрај прекажаноста, оперира уште една за словенските јазици невообичаена категорија — категоријата резултативност, чии

експоненти се глаголот *има* и суфиксот *-но* (суфиксот што го одбележува пасивниот партицип).

5.1. Резултативноста го одразува степенот на свршеноста на дејството по однос кон говорникот и по своите основни особини претставува видска категорија. Во словенските јазици (во сите словенски јазици без исклучок) вообичаена е една друга видска категорија — категоријата на трајносниот вид, која го одразува начинот на дистрибуцијата на дејството а е претставена со разновидни префикси. Резултативниот вид се јавува и во некои други словенски јазици, на пример, во чешкиот, но само во колокација со свршени глаголи. Глаголите со несвршен трајносен вид не ги прифаќаат експонентите на разултативниот вид. Спореди ја правилната чешка реченица:

(14) *Já to mám udělάno*

со неприфатливата:

(15) **Já to mám dělάno.*

Во македонскиот јазик, меѓутоа, под влијание на аромадскиот, албанскиот и грчкиот, се развил потполн систем на резултативни глаголски форми.

5.2. Експлицитно одбележување на категории кои се отсутни од повеќето други словенски јазици го разнишало стариот глаголски систем заснован пред сѐ на временски опозиции („сегашно", „минато", „предминато" и „идно време") и довело до создавање на систем во кој експонентите на само две глаголски времиња, сегашното и минатото, влегуваат во интеракција со експоненти на видот (трајносниот и резултативниот[3]) и модалноста (кондиционалната и прекажувачката). Така, имаме изрази кои содржат експоненти на време и резултативен вид:

(16) а. *Во џој ѓрад немам бидено.*
б. *Сѐ уште се немам запознаено со неѓоваџа жена.*,

изрази кои содржат експоненти на време и прекажувачка модалност:

(17) а. *Ние сме биле џолоши од нив.*
б. *Не можеле да џе најдаџ.*,

како и изрази во кои се вплотени експоненти на време, вид (резултативен и трајносен) и модалност (кондиционална и прекажувачка)[4]:

(18) *До сеѓа ќе џе имал научено да џливаш.*

5.3. Но интеракцијата на експонентите на категориите на време, вид и модалност не е униформна кај сите изворни говорници на маке-

[3] Со трајносниот вид глаголот се здобива преку морфолошки процес. Но експонентите му се исто така јасни како и експонентите што во глаголскиот израз влегуваат преку комбиниран морофолошко-синтактички процес.

[4] Експонентите на секоја од овие категории се појавуваат на определено место и во определен редослед.

донскиот јазик. Додека потребата за граматикализација на прекажаноста се јавува на целата територија на македонската јазична заедница, потребата да се граматикализира резултативноста никне во западните и југозападните македонски дијалекти; пред да станат дел од описот на литературниот македонски јазик експонентите на оваа категорија не беа видливи ни во говорот на родените Скопјани. Многу говорници на литературниот македонски јазик не се сродени со категоријата резултативност и ги употребуваат формите со *сум* + *-л* и тогаш кога луѓето од Западна Македонија би ги употребиле формите со *има* + *-но*. Така, наместо еден ние имаме два глаголски система што се пресекуваат во една говорна заедница: Во едниот се наоѓа една немаркирана неопределена глаголска синтагма во која се вплотени и функциите на резултативност и фукциите на прекажаност. Во другиот, функциите на резултативноста и прекажаноста се јасно издиференцирани и претставени со специфични експоненти.

6. Под влијание на другите јазици од балканската јазична заедница, или под влијание на фактот што се наоѓаат во таква заедница, балканските словенски јазици имаат развиено усет за граматички дистинкции што им се туѓи на небалканските словенски јазици. За новите дистинкции се бараат и нови изразни средства а тоа води до промена на односите меѓу граматичките форми и нивните функции.

6.1. За изразување на резултативноста македонскиот и бугарскиот јазик се послужиле со експонентите на „минатото неопределено време". Со тоа се проширува доменот на примената на формите со *сум* + *-л*, но во исто време ослабнува нивната првобитна функција и контрастот меѓу формите на „минатото неопределено" и формите на „минатото определено време". Оттука и преклопувањата што ги илустриравме во (4) и „замаглувањата на употребите" за кои зборува Конески (види: 1.21)

6.2. Појавата на резултативниот вид во македонскиот јазик доведува до своевидно поместување во функционирањето на експонентите *сум* + *-л*. Во западните и југозападните македонски дијалекти, во кои резултативниот вид всушност се развил и од коишто почнал да продира во литературниот јазик, *сум* + *л*, ретко се употребува како експонент на „минатото неопределено време"; тоа е типично изразно средство на прекажаноста, со што оваа прераснува во јасно издиференцирана категорија. Но во јазикот како целина, *сум* + *-л* ја продолжува својата функција на експонент на „минатото неопределено време" чиј домен во голем степен се поклопува со доменот на резултативниот вид. Оттука и заменливоста на формите со *сум* + *-л* и формите со *има* + *-но*, за која зборуваме во 1.22.

6.3. Прекажувачката фуннкција на *сум* + *-л*, меѓутоа, е во подем. Овој експонент се употребува во комбинација со разни темпорални експоненти токму затоа што не е темпорален. Спрема тоа, не постои никаква комбинација на два темпорални експонента. (Види: 1.23).

6·4. Развивајќи се во окружието на балканската јазична заедница, македонскиот и бугарскиот јазик губат многу од белезите на синтетичките јазици и попримаат аналитички. Во недостиг на интегрални сред-

ства за изразување на новите функции, што ги усвојуваат пак под влијание на даденово окружие, тие користат и граматикализирани лексеми кои во флексивната парадигма можеле да носат и повеќе вплотени функции (портманто лексеми). Но во новата употреба и функциите се сосема нови. Така, во (9), *беше* ги нема функциите: „минато време, еднина и второ или трето лице од глаголот *сум*“, туку значи „не е веројатно дека“.

7. Од сè што досега рековме може да го извлечеме следниов заклучок: Прекажаноста навлегла во балканските словенски јазици преку изразните средства на „минатото неопределено време“ и со тоа го проширила нивниот домен на дејство. Во македонскиот јазик, меѓутоа, резултативниот вид презел голем дел од првобитните функции на „минатото неопределено време“. Во присуство на експонентите на резултативниот вид, некогашните експоненти на „минатото неопределено време“ сè повеќе се здобиваат со примарно прекажувачка функција, со што прекажаноста се развива во самостојна граматичка категорија. Но бидејќи меѓујазичките контакти во балканската јазичка заедница варираат, овој развој не е униформно распространет и во јазикот се појавуваат потсистеми чии радиуси на дејства се сечат. Центрите на овие потсистеми се во одделни дијалекти но бидејќи македонскиот е јазик со релативно кус стандардизиран развој, дијалектните граматички системи влијаат врз употребата на одделни категории и структури во стандардниот литературен јазик и водат до создавање на потсистеми и во самиот литературен јазик.

## ЛИТЕРАТУРА


Андрейчин, Л. (1944), *Основна българска граматика.*

Andrejczin, L. (1938), *Kategorie znaczeniowe konjugacji bulgarskej*, Cracow : Polska Akademia Umijętności.

Aronson, R. I. (1977), *Interrelationships between Aspect and Mood in Bulgarian*, „Folia Slavica“ I, 9—32.

Benešová, E. (1971), *Syntax slovesné modality*, In: Panevová, J., E. Benešová, P. Sgall, *Čas a modalita v češtině*, Praha : Universita Karlova, 97—122.

Whorf, B. L. (1938), *Some Verbal Categories of Hopi*, „Language“ 14, 275—286.

Greenberg, J. (1966), *Language Universals*, Janua Linguarum, Series Minor, Mouton.

Grickat, I. (1954), *O perfektu bez pomoćnog glagola u srpsko-hrvatskom jeziku i srodnim sintaksičkim pojavama*, Beograd : Srpska akademija nauka.

Jakobson, R. (1957), *Shifters, Verbal Categories and the Russian Verb*, Cambridge : Harvard University Press.

Конески, Б. (1967), *Граматика на македонскиот литературен јазик*, Скопје : Култура.

Lyons, J. (1968), *Introduction to Theoretical Linguistics*, Cambridge : University Press.

Lyons, J. (1977), *Semantics*, Cambridge : University Press.

Panevová, J., E. Benešová, P. Sgall, *Čas a modalita v češtině*, Praha : Universita Karlova.

Tomić, O. (1975), *On the Syntactic Categories in English and Macedonian*. Годишен зборник на Филолошкиот факултет на Универзитетот во Скопје, 73—94.

Friedman, V. A. (1977), *The Grammatical Categories of the Macedonian Indicative*, Columbus : Slavica.

Friedman, V. A. (1978), *On the Semantic and Morphological Influence of Turkish on Balkan Slavic*, Papers from the Fourteenth Regional Meeting, Chicago Linguistic Society, 108—118.

LESZEK MOSZYŃSKI (Gdańsk)

# SŁOWNICTWO MACEDOŃSKIEGO EWANGELIARZA POPA JOWANA WOBEC SŁOWNICTWA EWANGELIARZA DOBROMIRA

Macedoński Ewangeliarz Popa Jowana (J) zasługuje bez wątpienia na to, by poświęcić mu więcej uwagi, niż to miało miejsce do tej pory. Opracowany i wydany fototypicznie przez V. Mošina jako pierwszy numer publikowanej przez Instytut Języka Macedońskiego w Skopju pod redakcją B. Koneskiego, Ch. Polenakovikia i K. Toševa serii Стари текстови został udostępniony nauce w r. 1954 w pięknej szacie zewnętrznej[1]. Jest to ewangeliarz-aprakos, zresztą mocno zdefektowany, pochodzący z końca XII lub początku XIII wieku. Tekst i język jest pod wieloma względami bardzo interesujący, co jasno wynika i z opracowania Mošina i z lektury samego tekstu. Mošin przypuszcza, że pisarz korzystał z dwóch wzorów, i przeprowadza porównanie z niektórymi innymi tekstami, zwłaszcza z Ass., Mar. i Ostr. W swym opracowaniu stosunkowo najmniej miejsca poświęcił Mošin słownictwu, a zasługuje ono na bliższe poznanie.

Nie mogąc dać w krótkim artykule pełnej charakterystyki słownictwa tego tekstu, ograniczyć się muszę do analizy porównawczej. Za punkt odniesienia wziąłem więc inny, stosunkowo bliski w czasie (pocz. XII w.) i przestrzeni tekst ewangelijny, mianowicie Ewangeliarz Dobromira (D)[2]. Porównałem tylko te partie tekstu, które występują w obu, jak wiadomo niepełnych, rękopisach. Po wyłowieniu wszystkich różnic porównałem je z tekstami tzw. kanonu scs.: Z(ografskim), M(ariańskim), A(ssemaniego) i S(awy), aby się przekonać, czy ujawnione różnice należą do tradycyjnych, czy stanowią charakterystyczną cechę badanego tekstu. Bez wątpienia większość różnic jest typowa i nie wymaga komentarza. Wystarczy je tylko dla porządku odnotować. Traktować je należy jako różnice stylistyczne, mieszczące się w ramach tradycji scs. Są jednak i różnice mogące rzucić światło i na uwarunkowania czasowo-przestrzenne i na tendencje indywidualne pisarza. Zebrany przeze mnie materiał poklasyfikowałem według części mowy. Ponieważ jednak V. Mošin zwrócił uwagę na stosunek pisarza do

[1] В. Мошин, *Македонско еванѓелие на йоп Јована*, Стари текстови I, Скопје 1954.

[2] М. Алтбауер, *Добромирово еванѓелие, кирилски споменик од XII век*, т. I, Скопје 1973; Б. Велчева, *Добромирово евангелие, български паметник от началото на XII век*, София 1975.

wyrazów obcych, tę grupę różnic zebrałem osobno w ostatniej części opracowania. Ze względu na rozmiary artykułu ograniczyć muszę materiał porównawczy do niezdbędnego minimum. Dlatego też przy różnicach tradycyjnych, tzn. znajdujących analogie w tekstach kanonu, ukazuję tylko stosunek J do D. Do tekstów kanonu odwoływać się będę tylko w wypadku różnic nowych, charakteryzujących badany rękopis. Pomijam też te wszystkie wypadki, w których różnice słownikowe wnoszą wyraźne zmiany semantyczne (np. J *vъ slavě* — D *vъ silě* Mr 9, 1; J *synъ božii* — D *svętъjь božii* Łk 4, 34). Pozostawiam jednak nie tylko ścisłe synonimy lecz także wyrazy bliskoznaczne i synonimy kontekstowe.

*1. Czasowniki*

a. Formacje bez przedrostka lub z przedrostkiem: J *dostoitъ* — D M Z A *stoitъ* Jn 8, 44; J *icěliti* — D *cěliti* Łk 6, 17; 9, 1; 14, 3; J *pisati* — D *napisati* Jn 10, 34; J *pl'ьvati* — D *opl'ьvati* Mr 10, 34; J *počisti* — D *čisti* Łk 4, 16; J *podvižati sę* — D *dvižati sę* Łk 7, 6; J *jęti* — D *pojęti* Jn 18, 12; J *poklańati sę* — D *klańati sę* Mr 15, 19; J *poslušati* — D *slušati* Jn 10, 27; 11, 42; J *poznati* — D *znati* Jn 14, 7 bis; J *prědati* — D *dati* (A *vъdati*) Jn 13. 3; J *prěmlьčati* — D *mlьčati* (A *pomlьčati*) Łk 4, 35; J *prěstojati* — D *stojati* Jn 18, 22; J *jęti* — D *prijęti* Mr 9, 36; J *kosnǫti sę* — D *prikosnǫti sę* Łk 8, 45; 47; J *privesti* — D *vesti* Mr 15, 22; J *prizъvati* — D *zъvati* (Z *vъzъvati*) Łk 14, 16; J *sъležati* — D *ležati* Jn 5, 3; J *tvoriti* — D *sъtvoriti* Łk 10, 37; 13, 22; Jn 4, 34; 14, 12 (2 r.) bis; 13; 16, 3; J *sъtvoriti* — D *tvoriti* Mr 2, 23; 3, 4; Jn 13, 15; 15, 15; J *vęzati* — D *sъvęzati* Łk 8, 29; J *bivati* (formacja notowana tylko 1 raz przez Sl. j. stsl.) — D *ubivati* Łk 12, 4; J *ubojati sę* — D *bojati sę* Łk 12, 7; J *uslyšati* — D *slyšati* Łk 8, 13; Jn 11, 29; J *slyšati* — D *uslyšati* Łk 15, 25; J *umlьčati* — D *mlьčati* Mr 9, 34; J *uvěděti* — D *věděti* (Z *razuměti*) Łk 8, 10; J *dati* — D *vъdati* (M *vъzdati*) Łk 4, 17; *vъzъvati* — D *zъvati* Łk 7, 39; J *vъzležati* — D *ležati* Łk 5, 25; *vъzl'ubiti* — D *l'ubiti* Jn 13, 34; J *mošti* — D *vъzmošti* Mr 9, 18.

b. Formacje o różnych przedrostkach: J *isčistiti sę* — D *očistiti sę* Łk 17, 14; 17; J *istonǫti* — D *utonǫti* Łk 8, 33; J *izvoliti* — D *blagoizvoliti* Łk 12, 32; J *nizъvěsiti* — D *sъvěsiti* Łk 5, 19; J *omočiti* — D *namočiti* Łk 7, 44; J *obęzati* — D *sъvęzati* Jn 11, 44; J *prijęti* — D *vъzęti* Jn 19, 40; J *prinesti* — D *pronesti* Łk 6, 22; J *prokloniti* (Sl. j. stsl. nie notuje) — D *prěkloniti* Jn 19, 30; J *propęti* — D *raspęti* Mr 15, 27; Jn 19, 20; 32; J *raspęti* — D *propęti* Łk 24, 7; J *razdrěšiti* — D *otrěšiti* Jn 11, 44; J *sъmrъknǫti* (słow. Sad.-Aitz. nie notuje) — D M *pomrъknǫti* A Z *mrъknǫti* Łk 23, 45; J *sъtirati* — (Sad.-Aitz. nie notuje) — D *istirati* Łk 6, 1; J *sъzъvati* — D *prizъvati* Łk 9, 1; J *umyti* (*sę*) — D *omyti* (*sę*) Jn 9, 7; 11; 13, 10 bis; 14; J *umyvati* — D *omyvati* Jn 13, 14; J *vъlaziti* — D *sъlaziti* Jn 5, 7; J *vъspoměnǫti* — D *poměnǫti* Łk 16, 25; J *vъspriimati* — D *priimati* Łk 23, 41 bis; J *vъzmǫtiti sę* — D *sъmǫtiti sę* Jn 11, 33; 12, 27; J *vъzvratiti sę* — D *obratiti sę* Łk 8, 39; J *isplъniti* — D *naplъniti* Łk 5, 7.

c. Formacje o różnych przyrostkach: J *cěléti* — D *cěliti* Łk 9, 6; J *dati* — D *dajati* Łk 6, 35; J *davati* — D *dajati* (Sl. j. stsl. nie notuje formacji

*davati*) Łk 6, 34; J *meštati* (Sl. j. stsl. nie notuje) — D *metati* Łk 23, 34; J *nesti* — D *nositi* Jn 19, 39; J *pivati* (Sl. j. stsl. nie notuje) — D *piti* Mr 10, 38; J *slyšati* (M Z A *uslyšati*) — D *slušati* Jn 12, 47; J *izgoniti* — D *izgъnati* Jn 10, 4; J *isъχati* — D *isъχnǫti* Jn 15, 6; J *ocěpěněti* (też M Z S) — D *ocěpati* (A *ocěpěněvati*) Mr 9, 18; J *oděјati* — D *oděti* Mr 16, 5; J *otęgъčati* (też Z A S) — D *otęgotěti* (M *otęžati*) Łk 21, 34; J *otъmeštati sę* (Sl. j. stsl. nie notuje) — *otъmětati sę* Łk 8, 45; J *pogrǫziti sę* — D *pogrǫžati sę* Łk 5, 7; J *pomьněti* — D *pominati* Jn 16, 4; J *posylati* — D *posъlati* — Jn 14, 26; J *prědati* — D *prědajati* Łk 23, 46; J *priimati* — D *prijęti* Jn 7, 39; J *prijęti* — D *priimati* Jn 16, 15; J *privoditi* — D *privesti* Łk 12, 11; J *prizyvati* — D *prizъvati* Mr 15, 16; J *prodajati* — D *prodati* Łk 12, 33; J *sъbl'udati* — D *sъbl'usti* Jn 14, 15; J *ubiti* — D *ubivati* Jn 16, 2 bis; J *umirati* — D *umrěti* Łk 7, 2; J *vъvoditi* — D *vъvesti* Łk 14, 21; J *vъzmagati* — D *vъzmošti* Łk 16, 26; J *vъznositi sę* — D *vъznesti sę* Łk 14, 11; J *blagověštati* — D *blagověstovati* Łk 2, 10; J *zъloslovestiti* — D *zъloslovesiti* (M Z A *zъloslovití*) Mr 9, 39.

d. Formacje różniące się i przedrostkami i przyrostkami: J *prěbyvati* — D *byti* Jn 14, 16; J *byti* — D *prěbyvati* Jn 15, 5; J *icěl'ati sę* — D *cěliti sę* Łk 13, 14; J *razdajati* — D *dati* Łk 18, 22; J [*om*]*akati* — D *močiti* Łk 7, 38; J *proslavl'ati* — D *slaviti* Jn 8, 54; J *pověd̀ovati* (A *pověd̀ati*) — D M Z S *propověd̀ati* Łk 8, 39; J *vlasti* — D *obladati* Łk 2, 2; J [. .]*zirati* — D *zrěti* Łk 4, 20; J *vъzyvati* — D *zъvati* Jn 12, 13; J *oživl'ati* — D *živiti* (A Z *žiti*, M *živl'ati*) Jn 6, 63.

e. Formacje zawierające różne rdzenie: J *oči dajati* — D *oči otъvrěsti* Jn 10, 21; J *dati* — D *sъtvoriti* Jn 14, 14; J *dati* — D *ostaviti* Łk 8, 51; J *diviti sę* — D *užasati sę* Łk 4, 32; J *iměti* (posiłkowe) — D *načęti* Łk 18, 22; J *iměti* — D *mošti* Łk 12, 4; J *iti daleče* — D *byti daleče* Jn 21, 8; J *izmesti* — D *izvrěšti* (M Z S *izęti*, A brak) Jn 15, 2; J *izmetati* — D *izvrěšti* (M Z S A *izęti*) Jn 15, 2; J *izvesti, -zǫ* — D *izvlěšti* Łk 5, 11; J *iždíti* — D *izdajati* Mr 5, 26; J *klepati* — D *naznamenati* Jn 12, 33; 21, 19; J *nepъštevati* — D *mьněti* Łk 7, 43; J *ne obrěsti* — D *ne iměti* Jn 14, 30; J *ostati na krъstě* — D *byti na krъstě* Jn 19, 31 ter; J *otъdati* — D *ostaviti* Łk 7, 42; 43; J *otъpuštati* — D *ostavl'ati* Łk 5, 23; 7, 47; 48; 49; J *otъvrěšti sę* — D *otъmětati sę* Łk 12, 9; J *podražati* (A *-rě-*) — D *rǫgati* Łk 23, 35; J *pomysliti* — D *otъvěštati* Łk 12, 11; J *pomyšl'ati* — D *sъlagati* Jn 11, 50; J *ponesti* (M S *ponositi*, Z A brak) — D *ukoriti* Łk 6, 22; J *postiti sę* — D i teksty kanonu *alъkati* Łk 6, 21; J *potъštati sę* — D *podvignǫti sę* Łk 2, 16; J *prěgybati* — D *prěkloniti* Mr 15, 19; J *pritykati* (Sl. j. stsl. zna tylko jeden zapis z Šiš) — D *priděti* Jn 19, 29; J *pustiti* — D *posъlati* Łk 7, 3; J *razuměti* — D *poznati* Jn 16, 3; J *ugnětati i rějati* — D *ugnětati i oskrъbl'ati* (M Z *utěštati i gnesti*, A *utiskati i gnesti*, S *urivati i gnesti*, gr. συνέχουσίν σε καὶ ἀποθλίβουσιν Łk 8, 45; J *strěšti* — D *bl'usti* Łk 8, 29; J *sъbyti sę* — D *isplъniti sę* Jn 12, 38; J *sъχraniti* — D *sъbl'usti* Jn 17, 6; J *sъχraniti* (też Z A) — D M *věrovati* Jn 12, 47; J *sъkonьčati sę* — D *sъvrъšiti sę* Jn 19, 28; J *sъpasti* — D *sъχraniti* Jn 12, 27; J *plodъ sъtvoriti* — D *plodъ prinesti* Jn 15, 5 bis (S *tvoriti*; M Z A S *sъtvoriti*); 8; J *umrěti* — D *pogybnǫti* Jn 18, 14; J *uzrěti* — D *viděti* Łk 8, 28; Jn 11, 40; 16, 17; 19; J *viděti* — D *uzrěti* Łk 5, 27; J *viděti* — D *uvěděti* Łk 7, 37; J *viděti* — D *věděti* Mr 5, 33; J *vъlagati* — D *vъmětati* Jn 15, 6; J [*vъlo*]*žiti*

— D *vъděti* Mr 7, 33; J M Z A *vъnъsti* — D *vъložiti* (S *vъzvratiti*) Jn 18, 11; J *vъsměјati sę* — D *utěšiti sę* Łk 6, 21; J *vъstati* — D *vъskrъsnǫti* Mr 16, 9; J M Z *vъvrěšti* — D *vъmětati* (A *vъmesti*, S brak) Łk 5, 5; J *měštati* (Z M A *vъmesti*, S brak) — D *vъvrěšti* Łk 5, 4; J *vъzděti* — D *vъzdvignǫti* Jn 21, 18; J *vъzdьrati sę* (też M Z A, S *vъzęti sę*) — D *iskoreniti sę* Łk 17, 6; J *vъzęti* — D *otъvaliti* Jn 20, 1; J *vъzęti* — D *ponesti* Mr 15, 21; J *vъznesti* — D *vъzdvignǫti* Łk 17, 13; J *vъzvesti, -dǫ* — D *vъzdvignǫti* Łk 6, 20; J *vъzvěstiti* — D *pověděti* Łk 24, 9.

f. Przeciwstawienie formacji analitycznych syntetycznym: J *χvalǫ vъzdajati* — D *χvaliti* Jn 11, 41; J *javiti sę* — D *javě byti* Łk 8, 17; J *lъžъ sъvědětel'ь byti* — D *lъžesъvědětelьstvovati* Łk 18, 20; J *sъvěštati* — D *sъvětъ sъtvoriti* Jn 11, 53; 12, 10; w przytoczonych miejscach J idzie za tekstami kanonu, w przykładzie: J *ne sъvrъšajǫtъ* — D M Z A *ne do vrъχa tvorętъ* (S *ne do konьca tvorętъ*) Łk 8, 14 jest odwrotnie; J *věrovati* — D *věrǫ jęti* Jn 10, 38; 17, 21; D *věrovati* — J *vęrǫ jęti* Jn 11, 48; 14, 11; 29 bis; J *imati věrǫ* — D *jęti věrǫ* Jn 8, 45.

g. Do wszystkich grup po trosze należą dwie grupy semantyczne, na tyle częste, że wydaje się celowym ukazanie ich osobno. Są to verba eundi i verba dicendi et quaerendi. Verba eundi: J *iti* — D *gręsti* Łk 14, 19; 15, 25; Jn 6, 5; 11, 31; 13, 3; 16, 10 bis; 17; J *gręsti* — D *iti* Jn 4, 30; J *iziti* — D *iti* Mr 2, 12; Łk 15, 28; J *iti* — D *iziti* Łk 10, 35; J *otiti* — D *iti* Jn 12, 36; J *iti* — D *otiti* Jn 11, 54; J *priti* — D *iti* Jn 14, 28; J *iti* — D *priti* Jn 11, 29; J *vъniti* — D *iti* Łk 8, 31; Jn 6, 67; 18, 15; J *iti* — D *vъniti* Łk 23, 49; J *iziti* — D *vъziti* Jn 7, 10; 10; 20, 17; J *priti* — D *iziti* Jn 16, 30; J *vъniti* — D *sъniti* Łk 4, 31; J *priti* — D *gręsti* Jn 16, 25; J *gręsti* — D *priti* (S *χoditi*) Jn 11, 34; J *χoditi* — D *gręsti* (S *iti*) Mr 8, 34; J *χoditi* — D *iti* Jn 10, 4; J *iti* — D *χoditi* Jn 6, 66; 7, 1; 11, 44; J *iti* — D *priχoditi* Jn 12, 11; J *priti* — D *priχoditi* (S *gręsti*) Jn 7, 41; 14, 6 bis; J *vъχoditi* — D *priχoditi* Łk 8, 16; J *priχoditi* — D *proχoditi* Łk 13, 22; J *priχoditi* — D *prěχoditi* Łk 16, 26; J *sъχoditi* — D *vъsχoditi* (Z *vъχoditi*) Jn 6, 62; J *priχoditi* — D *mimo iti* (A *prěχoditi*) Jn 9, 1; J *prěiti* — D *mimo iti* Łk 21, 33; J *mimo iti* — D *mimo χoditi* (M Z *minǫti*) Łk 19, 4; J *vъ slědъ iti* — D *po ńemь iti* Łk 5, 11; 28; J *po mně iti* — D *vъslědъ iti* Mr 8, 34 bis; J *poslědьstvovati* — D *po ńemь iti* (A *poslědovati*) Mr 5, 24; J *poslědьstvovati* — D *vъslědьstvovati* (M Z A *poslědovati*, S *po ńemь χoditi*) Łk 7, 9; J *naslědьstvovati* — D *naslědovati* Łk 18, 18; J *χoditi po* — D *χoditi vъ slědъ* Mr 9, 38; J *izlěsti* — D *iziti* Łk 8, 38; J *sъniti* — D *sъlěsti* Mr 15, 32; J *vъniti* — D *vъlěsti* Łk 8, 51; J *priti* — D *vъstati* Łk 10, 25; J *privesti, -dǫ* — D *priti* Jn 18, 3.

Verba dicendi et quaerendi: J *rešti* — D *glagolati* Mr 5, 30; 10, 42; Łk 12, 21; Jn 12, 44; 14, 29 bis; 15, 3; 16, 17; 18, 17; 21; J *glagolati* — D *rešti* Jn 12, 29; 16, 17; 18, 26; 21, 17; J *narešti* — D *rešti* Jn 10, 35; J *proglagolati* — D *glagolati* Mr 7, 37; J *vъpiti* — D *glagolati* Jn 7, 37; J *glagolati* — D *glašati* Jn 13, 13; J *glašati* — D *zъvati* Jn 10, 3; J *priglasiti* — D *prizъvati* Łk 19, 15; J *vъzglasiti* — D *vъzъvati* Jn 11, 43; J *tvoriti rabъ* — D *glagolati rabъ* Jn 15, 15; J *glagolati* — D *moliti* Łk 7, 3; J *moliti* — D *vъprositi* Jn 19, 31 ter; 38 (A *prositi*); J *vъprašati* — D *vъprositi* Łk 8, 30; J *vъprositi* —

D *vъprašati* Łk 6, 9; J *prositi* — D *vъsprositi* Jn 16, 26; J *vъprositi* — D *vъsprositi* (S *pomoliti sę*) Jn 16, 26; J *prašati* — D *vъprašati* Jn 16, 5; J *prositi* — D *pomoliti* (M Z *vъprositi*) Jn 16, 23.

*II. Rzeczowniki*

a. Synonimy stylistyczne: J *běsъ* — D *duχъ* Łk 4, 33; J *glagolъ* — D *glasъ* Łk 2, 15; J *slovo* — D *glagolъ* Jn 15, 7; J *otrokovica* — D *děvica* Łk 8, 54; J *skrъbь* — D *pečalь* Jn 16, 21 bis; J *prikl'učajь* — D *prilučajь* Łk 10, 31; J *vъskrajь* — D *vъskrilije* (S *krajь*) Łk 8, 44; J *oblastь* — D *strana* Łk 8, 37; J *zapovědь* — D *povelěnije* Łk 2, 1; J *žestočenije* — D *kamenь* (*srъdьca*), M Z A S *okameńenije* Mr 3, 5; J *lobyzanije* (M Z A S *lobъzanije*) — D *cělovanije* Łk 7, 45; J *vъzmǫštenije* — D *vъzdviženije* (M Z A *dviženije*) Jn 5, 3; J *sъborište* — D *sъnьmište* Mr 3, 1; Łk 4, 33; J *sъnьmište* — D *sъborište* Jn 18, 20; J *sъnьmъ* — D *sъborъ* Jn 11, 47; J *množьstvo* — D *sъborъ* Łk 6, 17. Nomina temporis zebrane są w grupie następnej.

b. Synonimy kontekstowe: J *mirъ* — D *l'udije* Jn 11, 50; J *językъ* — D *mirъ* Jn 11, 50; J *językъ* — D *činъ* Łk 7, 5; J *mǫžь* — D *člověkъ* Łk 6, 8; J *lice* — D *usta* Jn 11, 44; J *kolěno* — D *noga* Łk 5, 8; J *moře* — D *jezero* Łk 8, 33; J *suχo* — D *zeml'a* Łk 5, 11; J *padošę na zemi* — D *padošę nici* Jn 18, 6; J *sъrebrьnikъ* — D *pěnęzъ* Jn 12, 5; J *slěpъ* — D *prositel'ь* Jn 9, 8; J *rajь* — D *cěsarьstvije* Łk 23, 43 bis; J *sluχъ* — D *slovo* Jn 12, 38; J *radostь* — D *glasъ* Łk 17, 15; J *godina* — D *godъ* Jn 16, 21 bis; J *časъ* — D *godina* Mr 15, 25; Łk 23, 44; 44; J *vrěmę* — D *godina* Jn 16, 2; J *lěto* — D *vrěmę* Jn 5, 4; J *časъ* — D *dьnь* Jn 19, 27 bis.

c. Formacje zróżnicowane pod względem słowotwórczym: J *cěsarьstvije* — D *cěsarьstvo* Mr 9,1 bis; Łk 13, 20; 18, 24; 25; 19,15; J *bogatьstvije* — D *bogatьstvo* Łk 18, 24; J *vladyčьstvo* — D *vladyčьstvije* Łk 12, 11; J *kamy* — D *kamenije* Łk 8, 6; J *větvь* — D *větvije* Łk 13, 19; J *gradьcь* — D *gradъ* (S *vьsь*) Jn 7, 42; 11, 1; J *kovьčegъ* — D *kovьčežьcь* jak Z A, ale M S *skrinica* Jn 12, 6; J *korabicь* — D *korabь* Łk 5, 3; J *gospodinъ* — D *gospodь* Łk 14, 22; 23; J *grěšьnъ* — D *grěšьnikъ* Łk 18, 13; J *nepravьdьnikъ* — D *nepravьdьnъ* Łk 18, 11; J *slěpъ* — D *slěpьcь* Łk 18, 35; J *rъpъtanije* — D *rъpъtъ* Jn 7, 12; J *χotěnije* — D *poχotь* Jn 8, 44; J *roždьstvo* — D *roždenije* Jn 9, 1; J *poχvala* — D *χvala* Łk 6, 32; J *točenije* — D *tečenije* (M *tokъ*) Łk 8, 44; J *čajanije šuma* — D *nečajanije šuma* Łk 21, 25; J *kürijaninъ* — D *kürinejь* (Z M *kürěninъ*, A S *küriněninъ*) Mr 15, 21; J *nazarejь* — D *nazarěninъ* Jn 19, 19.

d. Zestawienia obok formacji syntetycznych: J *mirъ* — D *vьsь mirъ* Jn 7, 7; 9, 5; 5; 39; 10, 36; 16, 20 bis; J *vьsь mirъ* — D *mirъ* Jn 12, 19; 46; 13, 1; 17, 9; 24; J *pǫtь istinьnъ* — D *istina i životъ* (M Z A S *pǫtь i istina*) Jn 14, 6 bis; J *dьnь sǫbotьnъ* — D *sǫbota* Jn 5, 9; J *kъńigy* — D *slovo pisanoje* Jn 17, 12 bis też J *pisanoje se* — D *pisanije* Łk 4, 21 i J *pisanije* — D *napisanije* Łk 2, 2.

e. Dopełniacz dzierżawczy wobec przymiotnika: J *veličije Boga* — D *božije* Łk 9, 43; J *stado svinii* — D *svino* Łk 8, 32; J *sila vražija* — D *vraga* Łk 10, 19 bis, także *gradъ nazaretьskъ* J — *gradъ Nazaretъ* D Łk 2, 4.

f. Dla nielicznych różnic, które bardziej niż pozostałe mogą mieć podłoże regionalne, rozszerzyłem materiał porównawczy o trzy inne teksty południowosłowiańskie: bułgarskie tetraewangelium cara I(wana Aleksandra) z r. 1356, serbski ewangeliarz V(ukana) z w. XII i chorwacki O(mišalski), XIV-wieczny odpis tekstu powstałego w w. XI lub XII[3].

Gr. ἡ ἄμπελος 'krzew winny, Weinstock'[4] J, podobnie jak teksty kanonu, oddaje przez *loza* Jn 15,1; 4; 5; D ma tu *vinogradъ*. I w wer. 1 i 5 *vinogradъ*, 4 *loza*; V, w którym podobnie jak w J fragment ten występuje dwa razy, ma w 1 i 4 dwukrotnie *loza* a w 5 raz *loza* i raz *vinogradъ*; O tylko *trъsъ*. Gr. τὸ κλῆμα 'gałązka, witka, Ranke' Jn 15, 2; 4; 5; 6 to w tekstach kanonu, J i O zawsze *rozga* lub *roždije*, w D *loza* i *lozije*, I *rozga* 2, 4, *loza* 6, *lozije* 5; V na k. 25 zgadza się z J, na k. 164, gdzie jest i *vinogradъ*, mamy *rozga* 4 obok *loza* 2, 6 i *lozije* 5.

Gr. ὁ κῆπος 'ogród, Garten' ma różne odpowiedniki. Łk 13, 19 J *gradъ*, D i inne (O brak) *vrъtogradъ*; Jn 18,1 *vrъtogradъ* J i V bis, też I; M Z A D *vrъtъ*, S *gradъ*, O *vrъtъpъ*; Jn 18, 26 J I *vrъtogradъ*, D Z A *vrъtъ*, S *gradъ*, V *ograda*, O *vrъtъpъ* (M brak); Jn 19, 41 w obu miejscach J *gradьcь* D A O *vrъtъ*, M Z *vrъtъpъ*, V *ograda*, I *vrъtogradъ* (S brak).

Gr. ὁ οἶκος Łk 6, 4 J M Z A V *domъ*, D I *χramъ*, S O brak; Łk 7, 37 J M Z A V I *χramina*, D O *domъ*, S brak; gr. ἡ οἰκία Łk 8, 27 J *χlěvina*, D M Z A I *χramъ*, S V *χramina*, O brak; Jn 11, 31 J i inne *domъ*, D *χramina*; gr. τὸ δῶμα Łk 5, 19 J *χramina*, D i inne *χramъ*, a gr. ὁ κέραμος oddane w tekstach kanonu przez *skǫdolь* w J *okonьce*, D O I V *stropъ*; gr. τὸ φρέαρ Łk 14, 5 J Z V *kladęzь*, D i pozostałe *studenьcь*; gr. ὁ ἀλέκτωρ Jn 13, 38 J *kurę* (w rkp. nad *ę* nadpisane *t*, jakby wskazówka gramatyczna), D V I *pětel'ь*, A Z S *kurъ*, M *kokotъ*, O brak; Jn 18, 27 J *kurę* (taki sam zapis), D I *pětel'ь*, Z A S V *kurъ*, O *peteh* (Sl. j. stsl. nie notuje); występujące w J *kurę*, *-ęte* nie jest notowane w Sl. j. stsl. (M brak); gr. ὁ ποιμήν D S *pastuχъ* — J i pozostałe (V brak) *pastyŕь* Łk 2, 8; 15; 18; 20; gr. ὁ ἁλιεύς J A M *rybitva* — D i inne (S brak) *rybaŕь* Łk 5, 2; gr. ὁ τελώνης J *mьzdojemьcь* — D i inne *mytaŕь* Mr 2, 16 (O brak); 16 (M O I brak), Łk 5, 30 (S O brak); gr. ἡ σινδών J *riza*, Z *pońavica*, S brak, D i inne *plaštanica* Mr 15, 46; 46; gr. τὸ ὀθόνιον D *plaštanica*, V *pońava*, S brak, J i inne *riza* Jn 19, 40; gr. ἡ ἅλυσις J i inne *ǫže želězno*, O brak, D *veriga* Łk 8,29.

---

[3] Л. Живкова, *Четвероевангелието на цар Иван Александър*, София 1980; J. Врана, *Вуканово еванђеље*, Београд 1967; J. Vrana, *Najstariji hrvatski glagoljski evanđelistar*, Beograd 1975.

[4] Przy określaniu znaczenia wyrazów greckich posługuję się słownikiem: W. Bauer, *Griechisch-deutsches Wörterbuch zu den Schriften des Neuen Testaments und der übrigen urchristlichen Literatur*, Berlin — New York 1971.

plovan pop Jurai Antončić . ě pop Ivan sin Mihovila Mavrovića pisah z Dobrina..." (f. 3*r*)[16].

Papirni kodeksi znatno su jeftiniji od pergamentnih, no još uvijek su skupi. *Petrisov zbornik* iz 1468, svakako najvredniji hrvatski glagoljski zbornik, kupio je 1549. pop Juraj Krajačić za pet dukata: „To su knige popa Juraja Kraččića roda brat Ladihović i plemene nih i kupih e za moe pineze zlatih 5 dukat i ta[da] tečaše 1549 i zlo lito biše (f. 196v i 197*r*)[17]. Dvadesetak godina kasnije kupljen je *Petrisov zbornik* za libara šest: „... let od negova poroenja 1570 to su knigi popa Barića Fugošića ke kupih od popa Matija Čemerića za libr' šest' za se i za svoga reda kada stahi na Fuki a biše va to vrime tesno vrime glad' velik' po fsem svitu biše kvarta pšenice benetačka po dukata 2 a prosa tolikajše a vina pint po so(ldin) 15 i to e istina..." (f. 326). Koncem 17. st. (1692) *Petrisov zbornik* kupljen je za L(ibar) 9: 1692 to su knige mene popa Matija Brusića ke kupih za L(ibar) 9" (f. 1)[18].

*Kvarezimal* i *Tlmačenje od muke* (1493. i 1498) Šimuna Grebla, papirni kodeks od 158 listova, kupljen je 1547. za 1 spud pšenice, 2 spuda masture (mješavine) i sira 40 librica: „1547 oktembra dan 10 i ta rečeni d(a)n' ča domin' Matei Meěak' kupih' sie knige od g(ospodi)na pre Erolima Grebla iz Roča za 1 spud pšenice i 2 spuda masture i sira libric 40 (f. 158)"[19].

Po jednom dokumentu u knjizi riječkog kancelara de Rena od 27.XII 1443. riječki kaptol traži od općine Barban (Istra) odštetu od 100 dukata za jedan lijepi glagoljski brevijar što mu ga je zaviještao župnik u Barbanu — Urban[20].

U jednoj oporuci od 29. januara 1520. župnik Bare Cibelić ostavlja župnoj crkvi u Vrbniku svoj misal koji je platio 150 lira[21].

Dakle, podaci o cijeni hrvatskih glagoljskih rukopisa veoma su rijetko poznati. Rijetko su zabilježeni u postskriptima njihovih pisara i u naknadnim bilješkama kasnijih njihovih vlasnika. Podaci nisu poznati ni iz drugih izvora (npr. arhivskih), ali i ovako oskudni kako su zabilježeni u samim rukopisima, oni pokazuju da su glagoljski rukopisi bili veoma skupi. To se osobito razabire kada se njihova cijena usporedi s cijenama nekretnina u to doba. Npr. god. 1450. Mirša Maišćević prodaje komad vinograda samostanu Sv. Spasa u Baški na otoku Krku za „deset zlatih": „... i on'di pr(e)d sud'ci rečenimi e prodal' Mirša Maišćević za .ï. (10) zlatih„[22]. God. 1454. Valentin Kikabonić kupuje selo Mavra Mikšića u Visočanima kod Lovrana (Istra) za 20 libara: „... kako kupi Valentin sin Ivana Kikabonića selo na Visočah, ko e bilo Mavra Mikšića, vinograd i vse ča k nemu

[16] J. Vajs, *Najstariji hrvatskoglagoljski misal*, 24—25.

[17] Vj. Štefanić, *Glagoljski rukopisi otoka Krka*, 394.

[18] Vj. Štefanić, *Glagoljski rukopisi otoka Krka*, 394.

[19] Vj. Štefanić, *Glagoljski rukopisi otoka Krka*, 401.

[20] Vj. Štefanić, *Glagoljski rukopisi Jugoslavenske akademije*. I dio, 67.

[21] Vj. Štefanić, *Glagoljski rukopisi otoka Krka*, 23.

[22] Đ. Šurmin, *Hrvatski spomenici*, I (Acta Croatica). Monumenta historico-juridica Slavorum meridionalium, JAZU, vol. VI, Zagreb 1898, 182 (br. 104).

sliši poli nega za .i. (20) libar'"[23]. God. 1461. Matko Grepčić daruje jedno selo crkvi Sv. Nikole na Gvozdu, koje košta 7 „zlatih": „... kako e bil' moi brat' An'ton' kupil' ed'no selo od' Broza Markovića, ko selo gušta zlatih .ž. (7). i ta zemlja e plaćena sva ... i ta zemla stoi poli Hot'če zem'le i poli Jurišićeve...."[24]. God. 1472. kupili su fratri Sv. Marije na Ospu kod Novog Vinodolskog kuću za 24 „zlatih": „... hižu, ku biše kupilь više rečeni Fab'ěnъ ot kneza Martina; ka hiža se zdrži s hižomь Desića, i prodasmo ju .i. (20) i .g. (4) zlate i za .r. (100) daskь..."[25]

[23] Đ. Šurmin, o. c., 201 (br. 118).
[24] Đ. Šurmin, o. c., 228—229 (br. 136).
[25] Đ. Šurmin, o. c., 270 (br. 170).

РУЖА ПАНОСКА (Скопје)

# СУПСТАНТИВИЗАЦИЈАТА НА ПРИДАВКИТЕ ВО „ПАСКВЕЛИЈА“ НА ЖИВКО ЧИНГО

За зборовните групи е карактеристично да го менуваат граматичкото значење и функцијата и со можните афективни и експресивни значења или без нив да излегуваат од границите на своите граматички категории и да заменуваат други, односно да ги изразуваат граматичките категории на групата на која ѝ станале граматички синоним.[1]

Во уметничката литература ваквите граматички синоними се јавуваат како оригинална форма што се спојува со целосноста на чувствата, односно како јазична единица во која се содржи определен поим или мисла како дел на говорната целост, но истовремено во нив е содржана и психолошка компонента која во разни говорни ситуации може да има превосходно значење и да обои поголем дел на говорната целост.

Не навлегувајќи по овој повод во поцелосна анализа на јазикот на писателот Живко Чинго, се задржуваме само на супстантивизацијата на придавките во делото „Пасквелија“, то ест на придавката што ги презема функциите на именката. Тогај придавката станува независна јазична единица и ја елиминира именката како член на синтагмата: Имав седумнаесет години и бев единствениот *писмен* во нашата света Пасквелија (138).

Пишувајќи за една животна реалност во која во деновите по Втората светска војна се наоѓа пасквелскиот свет, Ж. Чинго низ говорните ситуации нѐ внесува во психологијата на единките, во нивното снаоѓање или неснаоѓање во новонастанатите општествени и социјални односи. Ваквите односи на јазичен план бараат и своевиден израз. Правејќи го тоа во општа смисла доста успешно, Ж. Чинго основата ја зема од народниот јазик и својот уметнички јазик го разнообразува и го организира пак врз таа основа, но разновидностите произлегуваат од индивидуалното прекршување на општиот македонски јазик.

Граматичката синонимија, за која се определивме да говориме е во функција токму на индивидуалното прекршување на животните услови и на нивниот индивидуален израз со помош на општиот јазик.

---

[1] Д-р М. Ќорац, *Лингвистичко-стилистичка истраживања*, Јединство 1974, стр. 15.

Определената животна реалност, имено, е поттикнувач на определен начин на мислење и на создавање поими за нештата. Поимите и мислењето пак од своја страна се во тесна врска со потребата да се оформат со соодветни јазични средства.

Супстантивизацијата на придавките е појава позната и својствена на народниот јазик. Такви обрасци има доста. Обични се супстантивизираните качествени придавки од типот *добро, лошо, сӣаро, ново, месено, ӣечено, варено, ѓоӣвено* и слично. Ваквиот модел во начинот на мислење и изразување има место во свеста на индивидуите на Пасквелија. Новите односи по силата на својот карактер ги зафаќаат сите пори на животот, па имаат и свој институционален облик. Општите институционални облици биваат прифаќани од секого на свој начин зависно од тоа колку поимот за нив, освен логичката значенска компонента, содржи и афективно експресивно значење. Доколку се има предвид само логичкото значење на поимот, определените институционални облици ќе се именуваат со нивното полно име. На пример: Околиско собрание, Партиска организација, Месна партиска организација, Месна заедница или Месна канцеларија, Младинска организација, колективизација, Селска задруга и слично.

Индивидуалните личности во Пасквелија тоа го прават поинаку. Имено поимот го изразуваат само со едниот дел од синтагмата и тоа со зборот определувач, а не определуваниот и во него се слева значењето на двата или трите члена на синтагмата, а тоа го овозможува процесот на супстантивизацијата. По овој начин супстантивизацијата на придавките како уметничка постапка ја засилува експресивноста на говорната ситуација со самото тоа што поименчената придавка семантички е „набиена", а со тоа таа е „економична" форма и средство на изразот. На пример: Така ги учеше овој човек и уште велеше: *будали, црвениӣе* ќе ви ги испоганат жените и ќерките, ... (8).

Човекот од народот е научен економично да мисли и економично да се изразува, а притоа секогаш е присутен психолошкиот аспект или на претпазливост, што подразбира дека нештата секогаш не мораат да се нарекуваат со правото име, како што е во илустрираниот пример, или пак токму со економичното постегнато зборување да се придодаде „уште нешто" што ќе се сфати токму поради својата нецелосност. На пример: И ете даде бог направивме *колекӣивно* (9). Или: По тоа лошо настроение *ӣарӣискаӣа* презеде големи мерки (55).

Презентирана е значи постапка на индивидуална оригинална форма наместо понудената „необична" или „комплицирана" јазична форма која се присвојува, меѓутоа, не како што е озваничена, туку „трансформирана", односно таква каква што може во системот на мислењето на единката да си најде место. Придобивајќи оригиналност со своето приспособување кон народниот начин на мислење и говорење, „комплицираната" форма се преобразува, а со тоа и социјално и општествено се карактеризира, односно се диференцира.

Колку во народниот јазик, како што се рече, супстантивизацијата на качествените придавки е обична, толку е понеобична супстантивиза-

цијата на односните придавки. Освен помал број поименчени качествени придавки што со ништо не се изделуваат од вообичаениот модел во народниот јазик како на пример: — Ама пустиот *стар*, пак што ѓавол му влезе и нему, сосема се поштукна во умот (130), или — Не ќе биде добро, прошепоте *старата, пустава* рано закука (139), повеќето поименчени придавки во Пасквелија се односни.

Придавките во функција на именка внатре меѓу себе се распределуваат на тој начин што помал дел се глаголски придавки, а поголемиот ги сочинуваат оние што се изведени од именски дел. Бидејќи супстантивизирани, вакви те придавки исцело ги преземаат функциите и граматичките категории на именката во сета разгранетост.[2] Ќе дадеме преглед на функциите, за да се види разновидноста, а и за потврда на констатацијата за оригиналната форма како израз на чувствата во дадена говорна ситуација.

1. *Функција на подмет*. Сп.: Искажа: *побунетите* ги избришаа сите пароли од ѕидовите, ги нема веќе нашите златни пароли... (9); Беше предвечер кога *вооружените* стигнаа во полето (9); По тоа лошо настроение *партиската* презеде големи мерки (55); Нашите татковци се закараа, луѓето се разделија, *познатите* веќе не се познаваа меѓу себе, соседите ја изгубија љубовта за своите соседи (155).

2. *Функција на именски прирок*, односно со глаголи што сами не можат да изразат предикатна содржина. Сп.: А колку за верата ова ќе тиречам да запомниш — мојата вера *е партиската*, друга вера во мене не ќе најдеш (134); Потоа, се разбира, раскажуваа луѓето, се разделивме, тој ѓавол другарот Дане *станал* враг, а Менината сестра *кафеанска* (208).

3. *Функција на дополненија*. Дополнение на глагол и тоа предмет на дејството. Сп.: И ете даде бог направивме *колективно* (9); И уште прикажуваше овој човек, — комунистите го кудат бога, *руската ја* прават, ги уриваат црквите...(8); И ете завршена ќе беше историјата со Пантелеј Денгоски, ако на закопот синот Петре Денгоски пред лицето на целиот свет не ја навредеше *партиската* (124); Некои од луѓето се молеа, некои пак пцуеја. Едни ја пцуеја *партиската*, другите бога (184); Сега дави се ти овде во водава и цркни заедно со твојата Пасквелија, ете така, се дуе тој, кому држиш лекција ти, другар Тацко, јас одличен го положив *тракторскиот* (188).

4. *Функција на дополнение (на глагол) за разни околности*. Сп.: Тогаш човекот што се викаше Алексо Степаноски и што самиот беше од комитетот и со своите зборови најмногу ја потпали народијата, како најголем праведник дојде *во месната* и на властите им раскажа подробно за сè што виде и чу во полињата и долината пасквелска (8); На среде село како стока ги убија за да види сета народија. Ама тоа беше *во бугарското* (11); Власта му одобрува на секој и слободен е секој оној што половина и *за задружното* ќе донесе (17); Со здравје да се јади, рекоа

---

[2] Б. Конески, *Граматика на македонскиот литературен јазик*, Ск. 1967 ст . 260—270.

луѓето. — Со пријатели, рече Коле Мишкоски и плукна *кон месната* (18); — Да не дошле *за колективно*, велат некои (33); Кириле Давидоски, ти братец, рече секретарот Тацко, ти другаре, добро си ја дотерал работата. *На старото* си фрлил око, а ваму *во партискава*, другаре мој, на списокот под број. . . А не, Кириле Давидоски, така не се може *со партиската*. . Со неа човек или ќе биде или не ќе биде, рече секретарот под око меркајќи го Кирилета Давидоски (99); — А тоа е друга работа, рече Кириле, мислам партијата е подруга работа од моите икончиња. Знам јас добро што е право, а што не е право *во партиската*, ама немав каде, братец мој, бев на голема мака, требаше некаде да се свртам, да издивнам (101); Во тоа време немаше училиште во секое село и ние децата од помалите места секојдневно моравме да одиме *во централните* (155); Се наоѓавме *меѓу* две *централни* и можевме уште да одбираме (155).

Процесот на супстантивизација е толку развиен што поименичената придавка како своја определба има друга поименчена придавка. На пример: Беше веќе три часот по полноќ и сè уште *во месната партиска* се зборуваше за случајот на Петрета Денгоски (120). Или супстантивизираната придавка се определува од заменска придавка: Ти другар Петре Денгоски, . . . со каква совест така непремислено зборуваше *за нашата партиска* пред целиот народ (121).

Дека супстантивизацијата не е спорадично средство, се потврдува и со тоа што поименчени придавки стапуваат во образувањето на сложени зборови со изразена промена на семантиката, то ест означуваат нов поим, но тој поим е сврзан за пасквелската средина. Сп.: Што да се прави *со месно-партиската*, воопшто, тука е и сета несреќа (187).

### 5. *Функција на определба на именка*

а) Непосредно придавање во служба на атрибут: — Кириле Давидоски, тоа твојот шура Денко Илиески поднесе тужба, вели, моето добро зетче, а ваш овдешен член на *меснава партиска* со овие икончиња ја уби мојата сестрица Арна Размеска (102).

б) Определба со помош на предлог: Зборувајте другари *партијци од месната* и не туку ја матете, рекоа луѓето (56); На другарот *Раштаков од младинската* уште му го придодадоа и Кирилета Аносиески кој требаше да се оспособи во локален, иден кадар (69); Прво и прво ја издаде линијата, што е најголем грев за секој *човек од денешнава*, а второ, ја изеде својата родена женичка Арна Давидоска. . . (100). Во него нема срце, во него живеат само волци, ќе ги задави дечињата, а тоа на *душа од партиската* ќе падне (102); — и ете во тој среќен ден кога се враќавме, бевме уште порадосни затоа што со нас беше и другарот Лако, првиот претседател на младината, освен него со нас доаѓаше и некој истакнат *агитатор од околиското*, кого го викаа Другарот (114); Ела сега, мислам јас како *член на партиската*, агитирај за нешто. . . (121); Во долгите ноќи на зимските денови, во тие незаборавни аналфабетски ноќи кога ги изучувавме првите *букви на македонското, на народното*, во тие ноќи

без умор, занесено им читав на другарите од пожолтените семинарски книги (138); Спасе Шикалоски, другарот Спасе Шикалоски, нашиот *претседател на младинската* со раскрвавена глава лежи во една од браздите со лице свртено кон сонцето и, како да е приквечерен час, сличен на сончоглед приклонува, се склопува на земјата (143); *Луѓето од месната* се плашеа чудниот Фромов дух да не се всади и во младото срце на Етја (145); Најпрво беше отворена *архивата на месно-партиската* и таму беа пронајдени сите записи на другарот Тацко (185); Другарот Нелко Трипуноски, народен магационер, а самиот како член во комитетот, заедно со другарот Алексо Степаноски, нашиот *претседател на задружната*, исто така член на комитетот и кандидат *член во околиското*... (185); Алексо Степаноски станал *началник на просветната*. Господе, човек тешко може да ги препознае (188).

Проучувањето на системот на граматичката синонимија воопшто, а во уметничката литература посебно може да се посматра од повеќе становишта. Во уметничката литература ваквиот начин на изборот на граматичките средства придонесува исказот да придобива различни стилистички вредности и нијансирања. Се задржавме сега само на еден вид таква синонимија. Останува да се одбележи дека односот на единките и нивното учество во преобразувањето на условно наречените „нови“ јазични обрасци во „народски“, зависно од начинот на поимање на нештата, станува колективен однос, зашто е својствен на една социјална и општествена средина. Силата на таквото јазично преобразување е неповторлива, а кажувањето во одделни случаи има остри заби и добродушно-саркастична потсмешливост.

ЗДЕНКА РИБАРОВА (Скопје)

# КОН АДВЕРБИЈАЛИЗАЦИЈАТА НА ПРЕДЛОШКИТЕ КОНСТРУКЦИИ

## (ОД МАТЕРИЈАЛОТ НА МАКЕДОНСКИТЕ ЦСЛ. РАКОПИСИ)

1. Адвербијализацијата на предлошките конструкции е процес широко познат во сите словенски јазици и продуктивен начин на пополнувањето на фондот на прилозите. Во одделни словенски јазици степенот на продуктивноста на оваа група прилози е различен. Адвербијализација на предлошките конструкции особено често се среќава во македонскиот и бугарскиот јазик каде што претставува еден од основните начини за образување на нови прилози.[1]

1.1. Адвербијализацијата на падежната форма е подолг процес кој се одвива на сите јазични рамништа, а во прв ред на семантичкото и синтактичкото.[2]

1.2. Прилозите настанати по пат на адвербијализација на предлошките конструкции јасно се издвојуваат по својата формална структура. Меѓу префигираните прилози можат да се разликуваат оние кои настанале преку соединување на предлогот со готовиот прилог, најчесто примарен, и оние што потекнуваат од адвербијализираните предлошки падежи. Притоа суфиксот (падежната наставка) или ја има формата што ја бара предлогот, или се употребува несогласувано.[3] При адвербијализацијата флективната форма добива поапстрактно значење и синтактичко-морфолошките значења коишто ги изравувала како дел од определена парадигма стануваат потполно ирелевантни. Промената на функцијата на падежната наставка и нејзината преквалификација во адвербијален суфикс може да биде придружена и со формални промени овозможени со тоа што адвербијалниот суфикс не ги изразува граматичките категории (падежот, бројот, родот), туку припадноста на зборот кон определена зборовна група.[4]

---

[1] Б. Конески, *Граматика на македонскиот литературен јазик* II, Скопје, 1954, 106.

[2] Z. Rysiewicz, *O pewnych zmianach funkcji form przypadkowych*, Prace filologiczne XVII, 1937, 97—121; J. Jahn, *Slovanské adverbium*, Praha 1966, 65 сл., 95.

[3] На пр. St. Ivšić, *Slavenska poredbena gramatika*, Zagreb 1970, 339.

[4] J. Jahn, о. с., 29 сл.

2. Во стсл. и во македонските цсл. ракописи употребата на предлошките конструкции во адвербијална функција е доста честа појава и нивната адвербијализација претставува важен извор за образување на нови прилози. Во нашиот материјал[5] фондот на префигираните прилози во голема мера, што е и разбирливо, се совпаѓа со фондот наследен од постарите текстови.[6]

2.1. Честа е појавата на прилозите настанати преку соединување на предлогот со готовиот прилог, на пр.: отътѫдоу/-дѣ, доселѣ/-ли, отъселѣ/-ли, донꙑнѣ, досьде, доколѣ/-ли, надалече, отъдалече, издалече/-ча, додьньсь итн. Со предлог се употребуваат и прилозите тоу (отътоу Мр 7, 24 ЕвМак), вънѫтрь (изьвьнѫтрь Мр 7, 21 Рад, Мр 7, 23 ЕвМак), вънѫтрьꙑѩдоу (изьвьнѫтрьбоѩдоу Мр 7, 21 Крат), вънѣꙑѩдоу (изьвьнѣѩдоу Мр 7, 18 Рад), вънъ (изьвень Мр 7, 18 Крат), противѫ (сьпротивѫ Деј 28, 19 Карп).

2.2. Адвербијализираните предлошки падежи и во нашиот материјал најчесто ја чуваат врската со исходната падежна форма, т.е. формата на суфиксот (падежната наставка) и одговара на рекцијата на предлогот, на пр. излиха, искони, испрьва, напрѣдъ, напротивъ, наединѣ, създади, съврьхоу, съпрѣди, въкоупь, въкоупѣ, въиспрь, въскорѣ, донизоу, досꙑти, отълани, отъгорꙑ, посрѣдѣ, безоума итн.

2.3. Материјалот со кој располагаме ексцерпиран е од ракописите од 12 до 14 век. Во нив, особено од 13 век натаму, доаѓа до сè поголем израз започнатиот процес на распаѓањето на синтетичката деклинација којшто, освен друго, се манифестира преку засилената употреба на општата падежна форма по предлозите и преку замената на падежите[7]. Овие процеси создаваат поволни услови за појава на несогласување на падежната форма со рекцијата на предлогот кај сè уште недоволно зацврстените адвербијални состави. Од нашиот материјал можеме да ги посочиме формите како на пр. отьгорѣ Ј 19, 23 Добрм (corr. сврьхꙋ), Л 23, 45 Добрј; почесомъ Л 1, 18 ЕвМак; до врьхь Л 4 29 Добрм (неадвербијализирано); изобило I Кор 14, 12 Карп. Сп. ги и формите со предлози наведени погоре (2.1.).

---

[5] Го користиме материјалот од картотеката на Одделението за историја на македонскиот јазик при ИМЈ која засега ги опфаќа овие текстови: Добромировото ев.од 12 век (Добрм), Стаматовото ев. од поч. на 13 век (Стам), Добрејшовото ев. од 13 век (Добрј), Радомировото ев. од 13 век (Рад), Македонското ев. на поп Јована од 13 век (Јов), Кратовското ев. од 14 век (Крат), македонското четвороевангелие од збирката на ЈАЗУ од крајот на 14 — поч. на 15. век (ЕвМак), Охридскиот ап. од крајот на 12 век (Охр), Слепченскиот ап. од 12 век (Слепч), Струмичкиот ап. од 13 век (Струм), Вранешничкиот ап. од 13 век (Вран), Карпинскиот ап. од крајот на 13 век (Карп), Верковиќевиот ап. од 14 век (Верк), Болонскиот пс. од 13 век (Бон).

[6] Целокупниот фонд на адвербите од стсл. канонски споменици, вклучувајќи ги и образувањата со предлог, разгледан е кај A. Doritsch, *Gebrauch der altbulgarischen Adverbia*, LXI. Jahresbericht des Instituts für rumänische Sprache zu Leipzig, 1910, 81—192.

[7] И. Дуриданов, *Към проблемата за развоя на българския език от синтетизъм към аналитизъм*, Годишник на Софиския университет, Филол. фак., т. LI, 3, 1955, 85—273; Б. Конески, *Историја на македонскиот јазик*, Скопје—Београд 1965, 130—142.

3. Во македонските цсл. ракописи, како и во стсл., наоѓаме голем број предлошки конструкции кои сѐ уште не можеме да ги сметаме за целосно адвербијализирани, макар што подоцна процесот на нивната адвербијализација може да биде доведен до крај. Нивната незавршеност се огледа во недоволната издиференцираност (семантичка, синтактичка, морфолошка и др.) од истозвучните флективни форми. За такви можат да се сметаат на пр. за ѵтра по истинѣ, въ малѣ, до коньца, на послѣдъкъ, до вѣка, до краıа, из дѣтьска, на вечеръ, на обидѫ, без мѣръı, бес печали, въ правьдѫ и многу други. Можноста на адвербијализацијата на предлошката конструкција зависи како од карактерот на основата така и од предлогот, значајна улога игра и меѓусебниот однос на предлогот и името[8]. Има разлики во степенот на адвербијалната продуктивност на одделните падежи итн. Постојат разлики и меѓу одделни словенски јазици[9].

3.1. Од разен степен на адвербијализираноста на одделни прилошки состави произлегуваат тешкотии при разграничувањето на новите адвербијални лексички единици од истозвучните флективни форми[10]. Оценката за степенот на адвербијализираноста на конкретниот прилошки состав мора да биде фундирана пред сѐ врз уочувањето на оние битни моменти кои нужно доаѓаат до израз при процесот на адвербијализацијата, одн. на присустноста на оние обележја кои го карактеризираат прилогот како посебна зборовна група од синтактичка, морфолошка и лексичка страна[11]. Доколку во спорниот израз откриваме повеќе показатели за целосната адвербијализација, можеме решението да го сметаме за правилно.[12]

3.11. Целосно адвербијализираниот прилошки состав се вклучува во синтагмата како неделива целост и, според тоа, основата не може да се проширува со самостојна определба. Сп. на пр. ωт<ъ> горы ѥлионъскыѩ (ком. Пс. 67, 34 Бон) — оть горы и до дола (Мр 15, 38 Добрм); до врьхоу горы (Л 4, 29 Рад, Добрј, Крат, до врьхь горы Добрм) — не до врьха плода творѧть (Л 8, 14 Добрм, Крат).

---

[8] На пр. Н. С. Р ы ж к о в, *Морфология и семантика именных (отсуществительных) наречий в древнерусских памятниках XI—XIV веков*, Труды Института языкознания АН СССР VIII, 1957, 490—492.

[9] На пр. во рускиот јазик е продуктивно образувањето на прилозите од акуз. на именката со предлогот *в* (*Грамматика русского языка* I, АН СССР Москва 1960, 619), додека на пр. во чешкиот овој тип е редок.

[10] Незавршеноста на еден дел од овие конструкции, нивниот преоден (полуадвербијален) карактер, го истакнуваат авторите на стсл. граматики, доколку овој тип прилози подетално го разгледуваат, на пр. А. М е й е, *Общеславянский язык*,. Москва 1951, 379; A. V a i l l a n t, *Manuel du vieux slave*, Paris 1964, 232—233; Г. А. Х а б у р г а е в, *Старославянский язык*, Москва 1974, 344—345 и др. Како критериуми за разликувањето од истозвучните флективни форми обично се наведуваат диференцијацијата на значењето и формата.

[11] Види на пр. B. H a v r á n e k, *Řadění slovních druhů v mluvnici*, Rusko-české studie, Sborník Vysoké školy pedagogické v Praze, Jazyk a literatura II, Praha 1960, 465—470.

[12] I. N ě m e c, *Principy Staročeského slovníku*, Staročeský slovník. Úvodní stati. Soupis pramenů a zkratek, Praha 1968, 16—49, особено 27—35; Zd. R u s í n o v á, *O adverbializaci předložkových výrazů*, Jazykovědný časopis 23, 1972, 2, 182—185.

3.12. Значењето на прилошкиот состав не претставува збир на значењата на составните елементи. Тоа, секако, произлегува од функцијата на предлогот и лексичко-граматичкото значење на основата, но како резултат се појавува квалитативно ново значење[13] кое е обично поширoко, поапстрактно од збирот на значењата на конститутивните елементи. Доколку кај нив е можна самостојна употреба надвор од прилошкиот состав, тоа обично не е во сосема исто значење. Има и основи кои самостојно веќе не се употребуваат. На пр.: наединѣ (приступишѧ кь немоу ѹченици наедине Мт 24, 3 ЕвМак, едини Рад 72d, Крат, единомоу Рад 155b, Јов 40ᵛ, 76), окрѫгъ, въпрѣкы, искони, въспѧть, вънезаапѫ, въиспрь, беспрѣстани итн.

3.2. Најуочливиот надворешен израз на завршениот процес на адвербијализацијата се формалните промени во морфолошката и фонетската структура на изразот.

3.21. Изолацијата на флективната форма од парадигмата, чиј составен дел била таа, формално се манифестира преку употребата на адвербијалните суфикси без оглед на рекцијата на предлогот или припадноста на основата кон деклинацискиот тип. На пр. отъгоры — отъгорѣ, извъноу — извънъ, почесомъ — почьсомоу — почесомоу — почемоу итн. Варијабилноста на адвербијалните афикси, воопшто типична за словенскиот прилог,[14] се должи и на меѓусебните влијанија на суфиксите од продуктивните зборообразувачки групи на адверби, на синонимните адвербијални суфикси и др. Бидејќи адвербијалните суфикси не се носители на морфолошко-синтактичките разлики, возможна е појавата на апокопираните вокали и додавањето на асемантичките честици.[15] Сп. ги на пр. формите: отънѫдоу — отънѫдѣ — отънѫды — отънѫдѫ — отънѫдь, въпрѣкы — въпрѣкъ, съвыше — съвышь, посрѣдѣ — посрѣди, издалече — издалеча, доврьха — доврьхоу; испыти — испыть — испытоу, ниць — ници — нице итн.

3.22. Прилошките суфикси кај целосно адвербијализираните состави (и кај прилозите што настанале од флективните форми воопшто) честопати потекнуваат од падежна форма која во дадената парадигма повеќе не е во жива употреба[16], или се остатоци од парадигми кои во јазикот повеќе не постојат.[17] Многу илустративен пример за фактот дека падежните форми во функција на прилози не им се подвргнуваат на промените низ кои поминува соодветната парадигма, одн. флектив-

---

[13] Н. С. Рыжков, о. с., 491; J. Jahn, o. c., 69.

[14] Сп. ги на пр. меѓусебните влијанија на адв. со суфиксите *-o/-ь*, J. Jahn, o. c., 44сл.

[15] B. Havránek, *Přisuvné vokály* (*Flickvokale*) *v slovanských jazycích*, MNHMA, Praha 1926, 353—379.

[16] Редица примери има на пр. за адвербијалната употреба на беспредложниот локатив кој веќе во стсл. претставувал исклучок, в. В. Н. Топоров, *Локатив в славянских языках*, Москва 1961.

[17] J. Zubatý, *K výkladu některých přislovcí, zvláště slovanských*, Studie a články II, Praha 1954, 106—161.

ниот систем, даваат прилозите во современиот македонски и бугарски јазик со сочуваните синтетични „падежни форми“.[18]

3.23. Целосно адвербијализираните прилошки состави можат да се разликуваат од флективните форми и со присуство на гласовните промени кои ја затемнуваат нивната морфолошко-синтактичка структура, уочливи разлики постојат и во акцентирањето.[19]

4. Во однос на користениот материјал треба да се каже дека библиските текстови од познати причини (тематската ограниченост, стабилизираноста на текстот, традицијата) имаат ограничени можности за употреба на поширок репертоар на адвербијализирани прилошки состави. Дека во други контексти била можна и вообичаена употреба на поразновиден репертоар на префигирани прилози покажува на пр. Супр. Во овој поглед во нашиот материјал со поразновиден репертоар на префигирани прилози се истакнува коментар кон Бон од каде имаме на пр. потврдено дос҄ыти, беспрѣстани, исполоу, беспрѣсмене, бесприобрѫщѧ, отъдалече, отъколѣ, отонѫдоу итн. кои во прашкиот Slovník jazyka staroslověnského се познати претежно само од Супр или Бес, или воопшто не се зарегистрирани.

5. Кругот на прилозите настанати по пат на адвербијализацијата на предлошките конструкции не е затворен, туку остава отворени можности за образување на нови прилози според потребите на комуникацијата и во согласност со развојот на јазичниот систем. Поинтензивно навлегување на нови прилошки образувања, вклучувајќи ги и префигираните адверби, може да се набљудува пред сѐ во небиблиските текстови и до поголем израз доаѓа во подоцнежните споменици од времето кога распаѓањето на синтетичката деклинација и целосниот премин кон аналитизмот доведува кон сѐ поширока употреба на предлошките конструкции со што е поврзана и засилената продуктивност на овој тип адверби.[20]

---

[18] На пр. Б. Конески, *Граматика*.. II, 1954, 105—106.

[19] На пр. за мак. јазик в. Б. Конески, *Граматика*... I, 1952, 156 сл.

[20] На пр. употребата на прилозите во Крнинскиот дамаскин од 16 век веќе ја искажува состојбата многу блиска до современиот јазик, в. П. Илиевски, *Крнински дамаскин*, Скопје 1972, 192—193.

JERZY RUSEK (Kraków)

# Z HISTORII NAZW CZĘŚCI CIAŁA W MACEDOŃSKIM I BUŁGARSKIM

## 1. *Šija* 'τράχηλος'

W zabytkach staro-cerkiewno-słowiańskich greckie τράχηλος oddawane było przez *vyja*, zagadkowy wyraz niejasnego pochodzenia.[1] *Vyja* stanowi charakterystyczny element słownictwa języka staro-cerkiewno-słowiańskiego.[2] Występuje w tekście ewangelii, psałterza, apostoła, parimejnika, euchologium oraz w kodeksie Supraskim.[3] Nazwa ta zanikła bez śladu w języku bułgarskim. Została zastąpiona przez *šija*. Początki wypierania nazwy *vyja* przez *šija* sięgają X wieku. Przykłady znajdujemy u Jana Egzarchy i w kodeksie Supraskim. W Szestodnewie Jana Egzarchy[4] nazwa *vyja* użyta została 6 razy, *šija* — 3 razy i 1 raz przymiotnik *šiinъ*. W kodeksie Supraskim *šija* użyta została 1 raz przy 22 przykładach nazwy *vyja*.[5] Oto przykłady z tych najstarszych zabytków powstałych we wschodniej Bułgarii: *dlъga šija velьbǫdu...* Szest. 245c, *mala šija i vъ plešti vъnikla medvědici* Szest. 245c, *to protivǫ sego nogama i šii běaše byti* Szest. 245d, *nyně že glava vъ malě kosti imǫšti šiinyję* Szest. 245d, a *mьně bǫdetъ stradati podružija i volę svojeję a tvojǫ šijǫ bradvijǫ otъsěkaetъ* Supr. 237,2[6]. Nazwę *šija* spotykamy w Zborniku z 1076 r[7]. W zabytku tym stosunek *vyja* do *šija* przedstawia się jak 3 : 2 (3 przykłady *vyja*, 2 przykłady *šija*).

---

[1] Zob. M. Vasmer, *Russisches etymologisches Wörterbuch*, I, Heidelberg 1953, s. 243. Z. Stieber łączy scs. *vyja* z *vyti* 'wyć'. Jego zdaniem „Słowo *vyja* mogło pierwotnie oznaczać gardło i szyję zwierzęcia, a potem mogło się jego znaczenie rozszerzyć także na gardło i szyję człowieka". Z. Stieber, *Jeszcze o scs. vyja.* V čest na akad. Vl. Georgiev Ezikovedski proučvanija po slučaj sedemdeset godini ot roždenieto mu, Sofija 1980, s. 318.

[2] Poza staro-cerkiewno-słowiańskim, staroruskim i staroserbskim nazwa *vyja*, 'szyja' występuje w połabskim, zob. R. Olesch, *Juglers Lüneburgisch-Wendisches Wörterbuch*, Slavistische Forschungen, Bd. 1, Köln — Graz, 1962, s. 182.

[3] Zob. *Slovník jazyka staroslověnského*, I, Praha 1966, s. 362.

[4] Podaję za R. Aitzetmüller, *Das Hexaemeron des Exarchen Johannes*, VI, Graz 1971.

[5] Zob. K. H. Meyer, *Altkirchenslavisch-griechisches Wörterbuch des Codex Suprasliensis*, Glückstadt und Hamburg 1935.

[6] *Supraslьskaja rukopisь*. Trud S. Severьjanova, t. I, Sanktpeterburg 1904.

[7] *Izbornik 1076 goda*. Izd. podgot. V. S. Golyšenko, V. F. Dubrovina, V. G. Demьjanov, G. F. Nefedov, Moskva 1965.

Nazwa *šija* wypierająca już na początku okresu piśmiennego we wschodniej Bułgarii nazwę *vyja* starannie bywa unikana w zabytkach średniobułgarskich powstałych zarówno we wschodniej Bułgarii jak i Macedonii. Widocznie przez długi okres czasu uważana była za nieliteracką i dlatego nie dopuszczano jej do języka pisanego. Nie spotykałem nazwy *šija* w licznych eksplorowanych średniobułgarskich odpisach ewangelii, psałterza i apostoła. Nie pojawia się wogóle w zabyktach do XIII wieku włącznie. Rzadko używana jest w zabytkach XIV wiecznych. Nie występuje wogóle w Kronice Manasa powstałej w połowie XIV w. we wschodniej Bułgarii[8]. Nazwa *vyja* użyta została 7 razy. Nie dopuszcza nazwy *šija* również Eutymiusz, który kilkakrotnie użył nazwy *vyja*[9]. Nazwa *vyja* właściwa jest Paterykowi Kompilacyjnemu, którego przekład powstał w latach 60-tych XIV w. we wschodniej Bułgarii[10]. W tym zachowanym w licznych odpisach zabytku nazwa *vyja* używana jest często, por. ne *bǫdi čędo žestokǫ iměǫ vyǫ* 2a, *ona že vъzemъ i pomaza po vyi svoei rekъ* 35a, i *vъsadišǫ i na skotъ neosedlanъ, i na vyǫ ego vъzloživše želěza tęžka, i vedošǫ ego posrědě grada* 94a, a *iže na vyi moei sъsǫdъ grъděniemъ nizlagaǫ* 107 b, i *sъtvori verigy privęzavъ o vyi svoei* 116b, i *bě lice eǫ i vyja i myšcę i prъsi i dlani rǫku eǫ do poasa* 233b.

Szeroko natomiast używana jest nazwa *šija* w XIV wiecznych prologach i pandektach Nikona. Oto niektóre przykłady: *naložišǫ brěmę tęško na šiǫ emu* Prol. nr 73, 5[11], *taže olovom šii ego izvlěčeně* Prol. nr 73, k. 5, *privęzašǫ na šiǫ ego želězo korabno* Prol. nr 74, k. 183a[12], *kogda běše emu oko sino, kogda že šię kogda li glavǫ ujazvenǫ* Prol. nr. 74, k. 186, *kamenь privęzanь na šię svoę* Prol. nr 74, k. 39 (Prol. z r. 1339:[13] *kamenь privęzati kь vyi ego* s. 268), *po vъsemu tělu i po šii* Prol. nr 74, k. 401, i *šiju moju prěkloni nogoju svojeju* Bd. 190[14], *okovanъ verigami šię i rǫcě* Pand[15]. k. 204, *verigami šiǫ ego svęzanǫ imęšte* Pand. k. 230, *obrǫčę drěvěny šiǫ oblagati* Pand. k.

---

[8] Korzystam z wydania I. Bogdana, *Cronica lui Constantin Manasses. Traducere mediobulgară — facuta pe la* 1350. Bucureşti 1922.

[9] Zob J. Rusek, *Promeni v leksikata na bъlgarskija ezik i otnošenieto na patriarch Evtimij kъm tjach*, Tъrnovska knižovna škola 1371—1971, Sofija 1974, s. 180.

[10] Por. J. Rusek, *O tzw. Pateryku kompilacyjnym*, Slovo 24, Zagreb 1974, s. 106. Za podstawę analizy językowej wzięto tekst Pateryka w rękopisie nr 1036 Biblioteki Narodowej w Sofii (2 poł. XIV w.). Cytowane przykłady pochodzą z tego rękopisu. W międzyczasie ukazało się wydanie Pateryka kompilacyjnego na podstawie rękopisu Zografskiego. Pod względem językowym oba teksty są jednakowe. Sv. Nikolova, *Pateričnite razkazi v bъlgarskata srednovekovna literatura*, Sofija 1980, Tekst w *Priloženija*, s. 147—384

[11] Rękopis przechowywany w Bibliotece BAN w Sofii. Krótkie omówienie daje Ch. Kodov, *Opis na slavjanskite rъkopisi v Bibliotekata na bъlgarskata akademija na naukite*, Sofija 1969, s. 137—147. Autor opisu datuje rękopis na 2 poł. XIV w.

[12] Rękopis przechowywany w Bibliotece BAN w Sofii. Krótki opis daje Ch. Kodov, op. cit. s. 147—150. (*Damjanov Prolog*). Autor datuje rękopis na XIV/XV w.

[13] Rękopis przechowywany w Bibliotece im. Sałtykowa-Szczedrina w Leningradzie, coll. Pogodina nr 58.

[14] *Bdinski zbornik* z r. 1360. Korzystam z wydania J. L. Scharpé i F. Vyncke, *Bdinski zbornik. An old-slavonic menologium of women saints* (Ghent University Library Ms. 408. A. D. 1360), Bruges 1973.

[15] Nikonovi Pandekti zabytek z lat 60-tych XIV w. Rękopis przechowywany jest w Bibliotece im. Lenina w Moskwie, coll. Jegorova nr 1.

92a. Najstarsze bułgarskie prologi nazwy *šija* nie znają. Prolog nr 72[16] zachowuje pierwotną nazwę *vyja*, por. *privęzašǫ kamenь na vyjǫ jego tęžьkъ* k. 33a, *ona že prosterši vyjǫ svoǫ i reče* k. 52, *na svojei vyi nošaše* k. 60a, *po vsemь tělu i po vyi* k. 69a, *usěknǫ vyjǫ* k. 85. Wyłącznie nazwy *vyja* używa pisarz Prologu z r. 1339.

Być może między *vyja* i *šija* istniały pierwotnie różnice semantyczne. Taki wniosek nasuwa się z analizy najstarszych poświadczeń nazwy *vyja* u Jana Egzarchy. W jego Szestodnewie *šija* nazywa 'część ciała między głową i tułowiem' wyłącznie u zwierząt, podczas gdy *vyja* jest używana w odniesieniu do ludzi i jako ogólne określenie, por. *jestъ že meždju licemь i torakomь mežda někaka ježe vyjǫ zovǫtъ, jejęže prěždь grъtanь sę zovetь a zaždь usta syrištьnaja* 233b, *a vyi zadьněja ęstь jestъ opleštije* 233c; *dlьga šija velьbǫdu, da bǫdetь sъ nogama ravьna i dosęgnetъ do travy, jejǫže živetъ. mala šija i vъ plešti vъnikla medvědici i lьvu že i tigru i ježe prokyichъ togožde roda* 245c, Dane kodeksu Supraskiego wniosku takiego jednak nie potwierdzają. W jedynym poświadczonym tu przykładzie *šija* nazywa 'ludzką szyję': *a tvoǫ šijǫ bradviǫ otъsěknetъ* 237,2.

W historycznym rozwoju języka bułgarskiego i macedońskiego nazwa *šija* została poważnie ograniczona przez nowszą *vratъ* z ps. **vortъ*. Wyraz *vrat* 'szyja' właściwy językom południowosłowiańskim to pierwotne nomen actionis (*vort* : *vert* 'kręcić, obracać') o znaczeniu 'to co się kręci, kręcąca się część ciała'. Rozwój znaczenia jak w ps. dialektalnym **kṛkъ* 'kark, szyja': ie **kerk* 'obracać, kręcić' i niem. Hals szyja: *guel 'obracać'.[17]

Uważa się, że nazwa *vratъ* 'szyja' w języku bułgarskim i macedońskim jest stara.[18] Powołuje się tu na dane kodeksu Supraskiego. Trzeba jednak zauważyć, że w zabytku tym *vratъ* 'szyja' nie został poświadczony. Wyraz *vratъ* użyty tu został dwukrotnie w znaczeniu 'narzędzie do męczenia, koło':[19] *povelěšę prinesti vratъ i vъložiti i vъ nь i sъtęgnǫti i zaviti zělo* Supr. 269, 3, *vъložišě i vъ vratъ . . . i tu sъlomišę vьsę kosti jemu* Supr 270, 15. W serbochorwackim w znaczeniu 'szyja' wyraz *vrat* poświadczony został dopiero w XVI w.[20]

## 2. *grǫdь* 'pectus'

W najstarszych zabytkach języka bułgarskiego i macedońskiego ta część ciała nosi nazwę *prьsi*. W zabytkach należących do tzw. kanonu wyraz ten używany jest często, por. w przekładzie ewangelii *bьjǫšte prьsi svoję* (Łk $23_{48}$) czy w kodeksie Supraskim *da jemu ne bǫdetъ viděti golъ prьsii* Supr. 187,9. Wyraz *prьsi* występujący w tekście ewangelii, w parimejniku, aposto-

[16] Zabytek z końca XIII w. Rękopis przechowywany jest w Bibliotece BAN w Sofii. Krótkie omówienie zob. Ch. Kodov, op. cit. s. 135—137.

[17] Zob. F. Sławski, *Słownik etymologiczny języka polskiego*, t. II, Kraków. 1958, s. 77, s. v. *kark*.

[18] *Bъlgarski etimologičen rečnik*, t. I, A—Z, Sofija 1971, s. 181.

[19] Por. *Slovník jazyka staroslověnského* I, Praha 1966, s. 221. Greckim odpowiednikiem słowiańskiego *vratъ* jest *kochlias*.

[20] Zob. *Rječnik hrvatskoga ili srpskoga jezika*, Dio XXI, *Visokoroden — Zaklańe*. U Zagrebu 1973—1974, s. 386.

le,[21] w prologu, pateryku, powszechnie jest używany również w zabytkach średniobułgarskich, por. *bieši prъsi svoǫ Pand.* 201a[22], *spanie že emu běše eže sěsti i kolěně i prъsi směsiti* Prol. 73[23], *prikosnǫ sę prъsech ego Detstvo* 236[24]. Kilkakrotnie poświadczony został wyraz *prъsi* w Kronice Manasa[25]: *vъ orǫžich vъspitana, jazvy nosęšta na prъsech besčislъnyę* Man. 43, i *napad na prъsi ego* ib. 44, i *ot prъvago tečenia kakova mǫžьstva toplotǫ vъ prъsechъ iměše* 215. W zabytku tym odnotowano również derywaty *velikoprъsyi* (*volъ rykaǫšti i velikoprъsyi uchvaštenъ byst psy* Man. 215. Spotykamy go w Tikveškim Sborniku[26] (66a) i w damaskinach: *i azъ esmь Joannъ čto legnъch na prьsyte gospodni na tajnata večera* Kopr. 142,[27] Protop. 205,[28] w Trojańskim damaskinie również z XVII w. występuje wyraz *grьdi*) i *az esmь Joannь štoto prilegnach na grьdite gospodny na tajna večera* 211.[29] Z wyrazu *prьsi* nie zachowały się żadne ślady w języku bułgarskim. Nazwa ta została zastąpio na przez *grǫdi.*

Wypieranie nazwy *prъsi* przez *grǫdi* zaczęło się wcześnie, jeszcze w X wieku. Przykłady znajdujemy u Jana Egzarchy, por. w Szestodnewie[30]: *a torakъ po vyi po prědьnii imatь straně prъvoje grǫdi, tače potomь ǫtrobǫ* 233c. W tym samym zabytku wyraz *prъsi* użyty został cztery razy:[31] *dъvanadesęte běše kameni na prъsechъ jereovi* 260b, *otъ sъkrovišta bo srьdьčьnaago pljuštami vъspuštajemo vъ prъsi i vъ grъtanь* 231d, i *očesy isplъnъ i glava i ramě i krilě i nozě i prъsi* 44b, *vъ nasъ bo pljušta sǫtъ, skvozьnata vьsě, jaže usty vъnemljǫšta vъzduchъ sъi skvozě prъsi* 175b. Wyraz *grǫdi* w tekstach pojawia się wyjątkowo rzadko, widocznie przez długi okres czasu uważany był za ludowy. W zabytkach średniobułgarskich utrzymuje się zasadniczo stara nazwa *prъsi.* Wyłączna jest ona w tekstach XII i XIII w. Zdecydowanie dominuje jeszcze w zabytkach XIV wiecznych. W Kronice Manasa, której przekład powstał w połowie XIV w. nazwa *prъsi* użyta została 9 razy, a *grǫdi* ani razu. Wyłączna jest ona również w Pateryku Kompilacyjnym,

---

[21] Zob. *Slovník jazyka staroslověnského*, z. 31 (*Proséjati — přěkrěpъkъ*), Praha 1977 s. 402.

[22] Nikonovi pandekti, rękopis XIV przechowywany w Bibliotece Lenina w Moskwie, coll. Jegorova nr 1. Z zabyktiem zapoznałe się na miejscu w czasie pobytu w Moskwie.

[23] Prolog nr 73 Biblioteki Bułgarskiej Akademii Nauk z 2 poł. XIV w. O zabytku tym zob. Ch. K o d o v, *Opis na slavjanskite rъkopisi v bibliotekata na Bъlgarskata akademija na naukite*, Sofija 1969, s. 137—147.

[24] *Detstvo Isusovo*, XIV wieczny apokryficzny tekst wydany przez J. I v a n o v a, *Bogomilski knigi i legendi*, fot. izd. Sofija 1970, s. 230—238.

[25] Zabytek połowy XIV w. Korzystam z wydania J. B o g d a n a, *Cronica lui Constantin Manasses. Traducere mediobulgară facuta pe la 1350.* Bucureşti 1922.

[26] Zabytek XVI wieku. Opracowany i wydany przez N. N a č e v a, *Tikveški rъkopis*, SNU VIII, IX, X.

[27] *Koprištenski damaskin. Novobъlgarski pametnik ot XVII. vek*, izd. L. Miletič, Bъlgarski starini kn. II, Sofija 1908.

[28] Protopopinski damaskin z XVII w. przechowywany w Bibliotece Narodowej w Sofii, nr. 708.

[29] *Trojanski damaskin. Bъlgarski pametnik ot XVII vek*, wyd. A. I v a n o v a, Sofija 1967. W zabyktu tym wyraz *prъsi* nie występuje *grьdi* użyte zostało dwukrotnie.

[30] Korzystam z wydania R. A i t z e t m ü l l e r a, *Des Hexaemeron des Exarchen Johannes*, VI, Graz 1970.

[31] Na podstawie indeksu do Szestodnewa opracowanego przez R. Aitzetmüllera, t. VII wydania, Graz 1975.

pochodzącym z tego samego okresu.[32] Nowa nazwa *grǫdi* pojawia się wyjątkowo rzadko w tekstach XIV w. Pojedyncze jej przykłady notowałem w Pandektach Nikona: *i tvoritь ego biti grǫdi svoǫ* Pand. k. 181, w prologach: *i ražny raždeženymi grǫdi emu sъžegošǫ i britvoǫ uši emu otrězašę* Prol. nr 73, Bdińskim Zborniku z r. 1360: *i položite vrьchu grudi jee* k. 62 v.[33] Por. też przykłady występujące w XVI wiecznych odpisach wcześniejszych przekładów, np. w apokryficznym Opowiadaniu o Adamie i Ewie *i priniče na grǫdi svoǫ glagolęšti* Bog. 217,[34] czy w Opowiadaniu o mądrym Akirze: i *běchǫ vlasi glavy moeǫ i brada moę po dlъga ot grǫdei moichъ* Akir 240.[35] (w innym odpisie: *a brada mi po niže ot prъse*).

Wyraz *prъsi* zanika w języku bułgarskim jeszcze w okresie średniobułgarskim. Spotyka się go wprawdzie w najstarszych (XVII w.) damaskinach, ale tylko w tekście parafrazującym cytat biblijny: *i azъ esmь Joannъ čto legnъch na prъsyte gospodni na tajnata večera* Protopop. 205, Kopr. 142. W Trojańskim damskinie *grъdi*: *i azъ esmь Joannь štoto prilegnach na grъdite gospodny na taina večera* k. 211.

Ciekawe, że w Nedelnych pouczeniach z XVIII w. pisanych greckim alfabetem a wydanych przez Mileticza[36] zam. *prъsi* '*gъrdi*' czytamy *prъsty*. Wyraz ten w zabytku tym użyty został 3-krotnie: w tekście ewangelii (Łk $18_{13}$), w komentarzu i pouczeniach: *A giumriukčie ut daleč stueši i ni šteši nito smeeši učiti si sfoi kade nebeto da vazdigni, ami sa bieši f prastiti si sfoi i dumaši*: *bože milozlif badi na mene grešnago* (Łk $18_{13}$), *zašto giumriukčie katu miamaši u sebe si niakuja dobra rabota ta zarad tui ni možeši da sa pochvali katu fariseina ami sa bieši f prastite si sfoi i uraniavaši sarceto si negovu i umilenno sa moleši i dumaši* (Komentarz — *utkrivanie*), *i na mestu golemite chorati fariseovi, šteš da podbereš da sa biiš f prastitu si sfoi i sas smirennomudrie i sas pokaianie da dumaš.* Przykłady te w sposób bardzo wyraźny i oczywisty dowodzą, że tłumacz i pisarz gwarowych Pouczeń niedzielnych nie rozumiał zupełnie plątającego się jeszcze w tekście ewangelii wyrazu *prъsi* 'piersi' i mieszał go z *prъsti* 'palce'. Stąd celnik giumrukčija bije się z pokorą nie w piersi tylko w palce.

W przeciwieństwie do starej nazwy *prъsi* mającej nawiązania na gruncie języków ie.,[37] *grǫdь* (*grǫdi*) zdaniem Trubaczewa[38] „predstavljaet soboj sob-

---

[32] Na podstawie rękopisu nr 1036 Biblioteki Narodowej w Sofii. Zob. też wydanie Pateryka Kompilacyjnego Sv. Nikołowej. S v. N i k o l o v a, *Pateričnite razkazi v bъlgarskata srednovekovna literatura*. Sofija 1980.

[33] Korzystam z wydania zabytku przez J. L. S c h a r p é i F. V y n c k e, *Bdinski zbornik. An old-slavonic menologium of women saints* (Ghent University Library Ms. 408. A. D. 1360, Bruges 1973.

[34] Tekst wydany przez J. Iwanowa, *Bogomilski knigi i legendi*, Sofija 1925, s. 211—217.

[35] Tekst zabytku, niekompletny, został, wydany przez J. Iwanowa na podstawie rękopisu Łoweczkiego, I. I v a n o v, *Starobъlgarski razkazi*, Sofija 1935, s. 237—245.

[36] L. M i l e t i č, *Dva bъlgarski rъkopisa s grъcko pismo*. 1. *Nedelni poučenija ot XVIII vek*, Bъlgarski starini kn. VI, Sofija 1920.

[37] Co do etymologii zob. np. M. V a s m e r, *Russisches etymologisches Wörterbuch*, II, *L—Ssuda*, Heidelberg 1955, s. 344.

[38] *Etimologičeskij slovarь slavjanskich jazykov. Praslavjanskij leksičeskij fond*, vyp. 7, (**golvačь — *gyžati*), Moskva 1980, s. 148—149.

stvenno slav. leksiko-semantičeskuju innovaciju, i poiski dlja nego osoboj i.-e. etimologii ne opravdany". Nowa nazwa *grǫdi* zastąpiła *prьsi* na znacznym obszarze Słowiańszczyzny. Występuje ona dziśnie tylko w językach południowo- i wschodniosłowiańskich, ale objęła część języków zachodniosłowiańskich (czes. *hrud'*, słow. *hrud'*, stpol. *grędzi*[39]). Stara nazwa *prьsi* została całkowicie wyparta jedynie we wschodnim odłamie południowej Słowiańszczyzny (bułg., mac.), w grupie wschodniosłowiańskiej częściowo się zachowuje: w rosyjskim języku literackim jako wyraz archaiczny i poetycki,[40] w urkaińskim[41] i białoruskim[42] w gwarach. Obie nazwy *prьsi* i *grudi* używane są w języku serbochorwackim i słoweńskim. W serbochorwackim nastąpiło na części obszaru ich semantyczne zróżnicowanie. Wg. Słownika Akademickiego[43] *grudi* „po zapadnijem krajevima samo u domaće životiñe, što se kole, osobito u govečeta" — a więc ludzie mają *prsi* a zwierzeta *grudi*. Zdaniem Skoka *grudi* „osjeća se danas kao pjesnički izraz"[44]. W słoweńskim dominuje nazwa *prьsi*, jest ona w tym języku podstawową nazwą dla pectus. Szerzy się jednak nowa nazwa *grodi* i to nie jej postać rodzima *grodi* tylko zapożyczenie *grudi*, por. stwierdzenie Bezlaja „knjižno prevladuje danes v pomenu „prsi" posebno „ženske prsi" mlajša izposojenka iz drugih slov. jezikov grûdi (f. pl.) redko sg. grûd (f.). . .".[45]

---

[39] Wyraz zaświadczony w staropolskim wyjątkowo. Wg. F. Sławskiego *Słownik etymologiczny języka polskiego*. t. I, A—J, Kraków 1952—1956, s. 342, „niechybna pożyczka z stcz. *hrudi*, jak wykazuje całkowity brak wyrazu w gwarach czysto pol. (Urbańczyk BZ 110)."

[40] Zob. *Slovarь sovremennogo russkogo literaturnogo jazyka*, t. 9, Moskva—Leningrad, s. 1050.

[41] Ukraińsko-rosyjski słownik określa *persa*, *-siv*, rzadziej *persi* jako poetycki wyraz i archaiczny, *Ukrainsko-russkij slovarь*, III, Kiev 1961, s. 334.

[42] *Białorusko-rosyjski słownik* pod red. Krapivy, Moskva 1962, s. 688 określa wyraz *persi* jako potoczny, ma on znaczenie 'pierś konia'.

[43] *Rječnik hrvatskoga ili srpskoga jezika*, Dio III, *Đavo — isprekrajati*, U Zagrebu 1887—1891, s. 478.

[44] P. Skok, *Etimologijski rječnik hrvatskoga ili srpskoga jezika*, kn. prva, A—J, Zagreb 1971, s. 627.

[45] F. Bezlaj, *Etimološki slovar slovenskega jezika*, I, A—J, Ljubljana 1976, s. 180 s. v. *grod*.

ТРАЈКО СТАМАТОСКИ (Скопје)

# ИМЕНСКИОТ СИСТЕМ НА „СПОМОШТЕСТВОВАТЕЛИТЕ" НА КНИГИТЕ НА КРЧОВСКИ

Кај нас веќе и во пошироките културни кругови е познато дека даскалот Јоаким Крчовски за само пет години од втората деценија на минатиот век — поточно во времето од 1814—1819, има издадено пет книги на убав македонски јазик, со што ѝ стави почеток, заедно со уште неколкумина свои врсници — Пејчиновиќ и Синаитски, на поновата македонска книжевност. Се знае исто така дека некои од неговите книги имаат доживеано и по повеќе нови изданија (Митарствата — пет, а според некои дури и шест, а Чудесата — четири). Ова негово дело е добро проучувано уште одамна, а разни негови аспекти се проучуваат и денеска (во најново време се појавија и две монографии, што го имат за предмет на обработка токму ова творештво)[1]. Сепак, овие книги на Крчовски даваат материјал и за нови истражувања, а отаде и за нови заклучоци.

Се задржувам при овој повод на едно прашање, кое, колку што ми е мене познато, не било речиси воопшто обработувано, а тоа е македонскиот систем на именување одразен во делата на Крчовски. Како што е познато, во книгите на Крчовски се регистрирани повеќе десетици луѓе што на некој начин помогнале овие дела да ја здогледаат светлината на денот. Тоа се луѓе што се јавуваат како издавачи, настојатели и покровители, спомоштествователи и абоненти (претплатници). Податоците за имињата и презимињата на овие луѓе, на нивните места на живеење, се многу драгоцен материјал за историската ономастика (антропономастика и топономастика), а пак заедно со некои други податоци (за нивната професија, на пример) и за нашата културна историја. Имено, историската ономастика црпе податоци од разни стари записи и натписи, повелби и летописи, манастирски поменици, пописи на населението, списоци на даночни обврзници, на ученици и регрути, а еве и на претплатници и издавачи на книги.

Во минатиот век е речиси редовна практиката да се даваат кон книгите списоци на „родољубиви спомагатели" и претплатници. Списоциве сведочат недвосмислено за заинтересираноста на нашите луѓе

---

[1] Сп. Ралица Цойнска, *Езикът на Йоаким Кърчовски*, София 1979, 354 стр.; Мито Миовски, *Лексиката во текстовите на Јоаким Крчовски*, Скопје 1980, 160 стр.

за македонската книга, за нивната економска сила, како и за желбата за издигање на своето просветно и воопшто културно ниво. Не е никако за потценување бројот на поклоници на македонската книга. Само неколку податоци: книгата *Служение еврејско*, што излезе во Солун во 1839 година во македонската печатница на Теодосија Синаитски, имала повеќе стотици претплатници (само од Велес — 146); од *Краткаша свешшена историја* на Димитар Македонски, што излезе во Цариград во 1867 година, биле откупени речиси 1.500 примероци, *Посланичникош* на Кузман Шапкарев, што се појави во Цариград три години подоцна — во 1870, има околу 1.300 претплатници речиси од сите краишта на етничка Македонија итн. Тираж со кој би можеле да се пофалат и денешните издавачи! Импозантниов број претплатници кажува многу за заинтересираноста на нашите луѓе, на одделни наши краишта, особено на оние што се чувствувале загрозени од силното влијание на грчката култура и писменост, за книга на родниот македонски јазик.

Не донесуваат сите книги на Крчовски списоци на „спомоштествователи". Некои ги немаат ни вообичаените податоци на насловната страница (*Слово исказаное заради умирание*, на пример). Сепак, *Чудесаша* и особено *Различна поучишелна насшавленија* приведуваат добар материјал за нашата тема. Се разбира, ги имам предвид само првите изданија на книгите на Крчовски а не и другите, бидејќи последниве се во поголем дел преправани и преведувани од разни бугарски издавачи за нивни цели и донесуваат претплатници исклучиво од разни бугарски краишта. Се задржувам исклучиво на материјалот претставен во *Различна поучишелна насшавленија*.

Уште веднаш паѓа в очи нестабилизиран систем на именување. Се среќаваат примери кога едно лице е одбележано само со личното име, а и такви кога покрај името има и повеќе други определби: татковото име, занимањето, местото на потеклото, прекарот. Тоа значи дека во ова време немало сè уште построги норми за еднообразно предавање на именскиот систем.

1. Случаи кога „спомоштествователот" е одбележан само со неговото лично име: *Димишрија, Ѓуро, Анасшас, Ашанасија, Илија*; односно *Сшојна, Сшанојка, Евдокија*.

Од ова се гледа дека презимето сè уште не било во сите случаи неизбежен елемент на номинацијата, односно дека сè уште било можно човек да се наречува само со своето лично име, како што ни е познато дури и од еден официјален попис на населението од XV век[2]. Ова е до толку поуказателно што станува збор за официјален документ а не за обичен црковен поменик каде што е најважно личното име, бидејќи само тоа и се споменува при определени богослужби. Се потврдува со овие примери веќе затврдените гледиште дека презимето е творба на модерното државно уредување односно дека се зацврстува поизразито допрва со проникнувањето на европските обичаи и институции. Се разбира,

---

[2] Трајко Стаматоски, *Поглед на македонскиош ономасшички сисшем во йешнаесешшиош век*. Во: Четврто заседание на Меѓународната комисија за словенска ономастика, Скопје 1971, с. 149—161.

ова не значи дека кај нас немало и порано случаи на доуточнување на името и со презиме, особено во оние средини кај кои и потребата од доуточнување со презиме била објективно поголема (духовни, трговски и сл.)[3].

2. Случаи кога покрај името е дадена уште една определба (татково име, занимање, прекар и сл.):

а) лично име + татково име или презиме:

прво, со наставката *-ев, -ов*:

*Карафиљ Георгиев, Георгија Дојков, Димитрија Христов, Михаил Славков, Христо Дојков*;

второ, со наставката *-овић*:

*Јоан Грозданович, Маноил Икономович, Стојчо Попович, Нешо Маркович*;

трето, со наставката *-овски*:

*Никола Дарковски* (+ село дебрско Лазаровополе);

четврто, со наставката *-евче*:

*Симон Милевче* (овој пример е од Чудесата).

Не случајно при ова именување истакнав дека се работи за лично име + татково име или презиме. Имено, во сиве случаи не може со сигурност да се каже дека втората компонента на именувањето е презиме. За првите два случаја, кога втората компонента има наставка *-ев/-ов* односно *-евич/-ович*, пореално е да се претпостави дека се работи за именување по татко. Не може без податоци во континуитет за една фамилија или без повеќекомпонентен систем на именување да се тврди со сигурност дека втората компонента е презиме. Па нели и Пејчиновиќ ја зеде оваа определба според името на татка си Пејчин („во монашестве Пимен“, како што рекол самиот). Не е ова само наш спецификум. Ваква структура има и именувањето во Русија во XVIII век. Врз основа на актови (матични) книги на Москва од овој период, некои советски ономастичари тврдат дека втората компонента во ваквите случаи „иступува не толку во функцијата на презиме, колку во вид на „полуотчество“ или именување по татко, што не е наполно рамнозначно како со современото татково име, така и со презимето“. Тие имено тргнуваат од поставката дека „основната маса селани и градски жители во XVIII век се пишувале само со име и „полуотчество“ и немале презиме, за што сведочат многубројни ревизиски списоци од тој период“[4].

Поинаква е ситуацијата во случајот — *Никола Дарковски*. Компонентата *Дарковски* веќе по својата структура упатува на заклучокот дека станува збор за фамилијарно име, презиме. Уште кога ќе се има предвид дека овој поклоник потекнува од дебарското село Лазарополе

[3] Трајко Стаматоски, *Системот на именување кај Македонците*. Во: Предавања на XI семинар за македонски јазик, литература и култура. Скопје 1979, с. 26—27.

[4] С. И. Зинин, *Структура русских антропонимов XVIII века (на материале актовых книг г. Москвы)*, Ономастика, Москва 1969, с. 79—80.

(Лазаровополе), заклучокот се чини уште пооправдан. Наше е само да заклучиме дека во односниот регион на Македонија уште во почетокот на XIX век презимето било веќе прилично затврдена категорија, дури и во официјалното општење.

Случајот *Симон Милевче* буди несомнен интерес по структурата на втората компонента. Особено затоа што се јавува цели три децении пред регистрираните претплатници на Пејчиновиќевото дело *Утешение грешним*, 1848: *Димиш Ангелковче* и *Кочо Трпковче*. Станува збор, значи, за комбинирање на суфиксите *-ов* и *-че* односно за писмена регистрација на овој инаку доста жив презименски тип во интимното општење во некои наши краишта. Се поставува сега прашањето: дали ова народско именување автоматски е преземено при попишувањето на претплатниците или пак се сторило поадекватно како замена на српскохрватското презиме на *-(ев)иќ*, *-(ов)-иќ*, кое е именско за разлика од македонските презимиња кои се во поголем дел придавски образувања[5].

б) лично име + занимање:

*Анастас* и *Доне Терзија*, *Максим Јереј*, *Карафиљ Кмет*, *Тасе Даскал*, *Мито* и *Петре Бојаџи*, *Захарија Абаџи*, *Захарија Черешар*, *Георгија Ножар*, *Мито Пушкар*, *Мицо Мумџи* (: свеќар, воштар, воскар), *Мицо Сапунџи*, *Марко Теледур* (?).

Професијата како додатна определба на системот на именување се среќава многу рано. Кај Македонците имаме потврди од XV век: *Брајан ашчија*, *Брајчин свињар*, *Димитри козар*, *Никола златар*, *Радан ковач*, *Стојко сарач* (во турски пописен дефтер)[6]. Отаде не е ништо чудно што оваа определба многу брзо влегла и во основата на голем број денешни македонски презимиња. Ако се има предвид дека професиите, особено занаетите, многу често се наследувале, тогаш и тоа придонело за нивното задржување во презимињата.

в) лично име + место на потеклото одн. етник:

Само еден случај: *Захо Разлокли* (: Разлог).

Името на местото од каде потекнува одделно лице многу често влегувало во системот на именувањето односно во основата на презимињата. Сп. ги современите македонски презимиња: *Пенушлиски* (: с. Пенуш, Штипско), *Балвански* (: с. Балван, Штипско), *Бражански* (: с. Бразда, Скопско), па *Брезјанин* (с. Брезно, Тетовско), *Сланшанец* (: с. Сланско, Бродско) итн.

---

[5] На овој тип именување првпат укажав, врз основа на материјалот откај Пејчиновиќ, во својот реферат на Третата југословенска ономастичка конференција што се одржа во 1979 во Дубровник. Сп. *За презимето воопшто и за презимињата со професионално име во основата кај Македонците*. Onomastica jugoslavica, knjiga 10, Zagreb 1982, s.222.

[6] Трајко Стаматоски, *Поглед...*, с. 154.

г) име + прекар:

*Георѓија Брзан, Јанко Караџа* (: црномурен, мургав), *Крсто Круша, Стојан Малиј, Трајко Абраш* (: пегав, шарен; светлоок).

И прекарот како определба во системот на именувањето се среќава многу рано. Исто така, и тој е влезен во основата на многу современи македонски презимиња.

3. Случаи кога покрај името се додадени повеќе определби:

а) име + населено место:

*Село Говедарци Христо, Досиеј Махала Влко, Спасо од Маџари, Град Штип Никола* и др.

б) занимање + име + населено место одн. етник:

*Монах Михаил Пезовец* (: с. Пезово, Кумановско);

в) населено место со определба (село, град, околија) + име + занимање:

*Село Стануловци Бошко Даскал, Село Сопот Левко Јереј, Град Кратово Трајчо Кмет, Град Гостивар Петре Бојаџи; Село Дебрско Гари Петре Теледур;*

г) населено место со определба (село + околија) +име + презиме:

*Село Дебрско Лазровополе Никола Дарковски.*

Последниве примери укажуваат дека при нестабилизиран систем на именување во определени случаи се нужни и повеќе податоци за лицето: покрај името и татковото име — и занимањето, па и местото на потеклото одн. на живеењето. Познати се во други случаи и уште некои определби. Сите тие се прибавуваат само со цел за поголема дистинкција т.е. да нема колебање во тоа за кое лице станува збор. Интересен во оваа смисла е примерот: *И другиј Јоан Гроздановић*. Да се знае дека има двајца претплатници со вакво именување!

Сосема е разбирливо дека Крчовски, и при своето претставување, не можел да избега од оваа практика на својата средина. На насловните страници на своите книги и тој се потпишува секогаш различно: *Хаџи Јоаким даскал* (Повест ради страшнаго и втораго пришествија Христова), *Јоаким даскал Крчовски* (Митарства), само *Јоаким* (Чудеса) и *Јеромонах Јоаким Хаџи* (Различна поучителна наставленија). На својата прва книга Крчовски не нашол за потребно да го напише дури ни своето лично име!

Иста постапка е изразена и при карактеризирањето на творечкиот чин при составувањето на неговите дела. Книгата Повест... е „списана“, Митарства — „се преведе“, Чудеса — „совершиша сја“ и Наставленија — „сочинена“!

Приведениов материјал, при сè што е регистриран само во список на „спомоштествователи“ на една книга, го покажува значењето на ономастиката не само за лингвистиката ами и за ред други науки: историјата, етнографијата, социологијата и др. Тој фрла светлина и на економската и воопшто на општествената положба на Македонците.

Воопшто, познавањето на нашиот именски фонд и на неговите деривациони модели има повеќестрано значење, и тоа не само за проучувањето на јазикот и на неговата историја, ами многу пошироко — за проучувањето на културно-националната и социјалната историја, на историјата на правото, потоа за проучувањето на етнографијата, убавата литература и фолклористиката, на административно-правната практика итн.

Затоа изучувањето на антропонимијата не смее никако да се игнорира, посебно не од науката за јазикот.

РАДМИЛА УГРИНОВА-СКАЛОВСКА (Скопје)

# ЕДЕН МАКЕДОНСКИ ИРМОЛОГИЈ ОД 13—14 ВЕК

Во збирката на Хлудов во Државниот историски музеј во Москва има еден ракопис озаглавен во описот на А. Н. Попов како Евангелие-апракос и апостол служебный, со сигнатура 28 I 101, пергамент, 23,2×16,5[1]. Тој ракопис е интересен од повеќе страни: и поради својата содржина, и поради јазичните и правописни особености, и поради времето и средината во која настанал. Тој е познат во науката како Карпински, поради тоа што потекнува од манастирот Карпино кај селото Орах, Кумановско. Различно е датиран, но главно сите го вместуваат помеѓу крајот на 13 и почетокот на 14 век: А. Попов, опишувачот на Хлудовата збирка го одредува во 13—14 век, К. Бицевска[2] го одредува „приближно од крајот на 13 и почетокот на 14 век“, додека В. Мошин[3] е најдециден: го поставува во втората четвртина на 14 век.

Зад текстот на апостолот, кој завршува на 302 лист, од 303 лист до 313' се наоѓа една збирка од ирмоси која во една друга прилика ја определивме како одломка од ирмологиј.[4]

Овој напис му го посветуваме на тој дел од Карпинскиот ракопис. Тој е интересен пред сè поради својата содржина, заради тоа што збирки од ирмоси се доста ретки во постарата литература, а оваа освен со својата старина се одликува и со своите фонетски и ортографски особености. Освен тоа, околноста што е сместена во една книга заедно со апракос-евангелие и служебен апостол укажува на практичните мотиви што го раководеле писарот (или писарите) да направи таква збирка и нејзината намена за секојдневната употреба во црковната служба.

Инаку, неговите јазични особености битно не се одликуваат од останатите делови на ракописот (евангелието и апостолот), како што може да се заклучи од спомнатиот текст на К. Бицевска.

---

[1] А. Н. Попов, *Описание рукописей и каталог книг церковной печати библиотеки А. И. Хлудова*, Москва 1872, стр. 22.

[2] К. Бицевска, *Јазичните особености на Карпинскиот апостол*, магистерска дисертација, Скопје 1976 (ракопис)

[3] *Палеографски албум на јужнословенското кирилско писмо*, Скопје 1966, ред. бр. 81.

[4] Р. Угринова—Скаловска, *За записите во еден ракопис од манастирот Карпино*, Македонски јазик XXVI, 1974, стр. 71—81.

Ракописот содржи 11 листа, од 303 до 313', формат четворка.[5] Не го пишувала раката што работела врз евангелието и апостолот. Го пишувале други две раце и тоа, првата рака (постарата) го испишала целиот текст, додека вториот пишувач го испишал 303 лист и правел дополнувања почнувајќи од 11 ред на 304 лист, постепено повторувајќи го нечитливото или уништеното од текстот. Такви корекции на четивото од поновата рака има и на 304', на 307, на 309' и на 313', која е практично нечитлива.

Тоа би требало да значи дека овој текст е поврзан отпосле со претходниот на евангелието и апостолот.

Двајцата пишувачи се разликуваат пред сѐ во поглед на правописот: Постариот употребува јусовски правопис: ретко ъ, главно ь, ѣ, ѫ, ѧ и ы, додека поновиот пишува само ь, ѹ место ѫ, є место ѧ, ѣ и є место ѣ, ретко ы, кое не го разликува секогаш од и. Тој често се двоуми меѓу ѣ и етимолошкото ꙗ (преправал ѣ во ꙗ или во є, исто како што преправал и ѫ во ѹ. Тие се разликуваат и во поглед на нацртите на некои букви: на пр., вториот писар употребува в скоро правоаголно, со неколку степени во развојот.

Двајцата пишувачи употребуваат полуустав, вториот дури доста негрижлив, со палеографски елементи од подоцнешно време, за разлика од првиот.

Текстот содржи, како што кажавме на почетокот, збирка од ирмоси на сите осум гласа според октоихот, почнувајќи од неделата на Сисвети со првиот глас на блажената стихира (сьнѣди ради изьведе изь раа врагь адама) и продолжува со ирмосите на секој глас, сѐ до осмиот за сите дни во неделата, па завршува со блажената стихира од неделата на осми глас (помѧни нас х҃е сп҃се мира). Тоа значи дека во овој ирмологиј биле препишани од октоих ирмосите што се пееле на сите осум гласови од шест столпа во годината заклучно со петтата недела на великиот пост (по пет до шест ирмоси за секој ден[6]). Можеме да претпоставиме дека тој бил составен од некој певец како прирачник за полесно извршување на богослужбените обврски за време на сите црковни служби во денонокието. Исклучок претставуваат неколкуте места, каде што се вметнати други песни (ирмоси од триод и од минеј).

Иако ирмосите се стихови што се пеат, ракописов не содржи никакви знаци што укажуваат на таа негова намена и по тоа се разликува од други такви текстови[7]. Сепак, праксата, колку што се оди повеќе кон крајот на ракописот да се пишуваат само почетните зборови на песните, потврдува уште еднаш дека тој му служел и како потсетник на певецот што учествувал во црковната служба. Но, иако нема ритмичка пунктуација, ритмичката и слоговната структура на стиховите и запа-

[5] Според А. Попов, таму, и според *Археографический ежогодник за 1964 год.* АН СССР, Москва 1965.

[6] Л. Мирковић, *Православна литургика или наука о богослужењу православне источне цркве.* Први општи део. Београд 1965, стр. 155.

[7] E. Koschmieder, *Die ältesten Novgoroder Hirmologien—Fragmente.* Erste Lieferung. München 1952.

зувањето на соодносот на слоговите, — бидејќи ирмосите биле, како што е познато, ритмичко-мелодиски модели за тропарите, — претставува ново прашање во склопот на прашањата што се однесуваат на прозодијата на планот на историјата на македонскиот јазик.

*Палеографски, правописни и фонетски особености на ракописот*

Графиски текстот се одликува со отсуство на прејотирани јусови, отсуство и на други прејотирани вокали во почетокот на слогот, ѡ со ниско средно столпче, О со точка насреде (⊙), Т со високо столпче над редот и со доста голем број лигатури. Од акцентни знаци се среќава кендема врз ѡ и врз ж (!). Кај поновата рака паѓаат в очи а со вертикално бајраче и со аглеста, мала јамка, ѣ исто така со високо над редот бајраче и в речиси квадратно, со неколку степени во развојот во таа смисла. Има знак 3 за S.

Во правописот со кој се служат и постарата и поновата рака се огледуваат колебањата при прифаќањето на српскиот правопис. Како што ќе се види понатаму, постарата рака го одразува оној степен од развојот на црковнословенската писменост во северна Македонија во втората половина на 13 век, претставен во Вранешничкиот апостол или нешто помладото Радомирово евангелие: постарата рака, покрај јусовиот правопис без ѭ и ѩ употребува само ь, освен на неколку места ъ : ѡвещъници 305.

Нема пример за вокализација на ъ, а ь редовно се вокализира: день 305', страдалець 304, враждебныхь 304'.

Истовремено се среќава пишување на силен ь место обата ера: вьстание 304', беспльтнихь 304.

Слабиот ь најчесто не се пишува.

Зад префиксите на -з по нив кога следува звучна согласка или сонант, редовно се пишува ь, особина што може да се сретне и во другите делови од ракописот (евангелието и апостолот), а во извесна мерка и во други ракописи[8].

Оваа појава на „вторичен“ ер, што не е вторичен во вистинската смисла на зборот, која некои ја објаснуваат со графичка традиција, се претворила во едно правописно правило раководено од чувството за граница помеѓу морфемите:

възьдасте 308, безьбожиѣ 304', разьроушьше 306', изьведе 303, па дури и со асимилација: исьселень 306'.

Од друга страна, на испуштањето на силниот ер во префиксот въз- (вскрѣшь 308', всточника 307') можеби треба да му бараме објаснување во стремежот да се запази бројот на слоговите.

Употребата на јусовите во овој текст заслужува посебно внимание, толку повеќе што двете раце во тоа битно се разликуваат: додека првата ги употребува и ж и ѧ со одредено мешање, кај втората рака ж

[8] Б. Конески во цит. дело наоѓа таков случај на крајот од редот (стр. 25); в. и Кита Бицевска, таму, стр. 32.

е заменето со оу (ꙋ) и ѧ со є, па дури и на некои нејасни места пишувани од постарата рака се гледаат исправки на ѫ во ꙋ и на ѧ во є. Тие исправки се понекогаш недоследни: плачꙋщѫ сѧ 309. По правило нема знаци за прејотирани јусови. Има само еден пример со ѩ: тлѣѩ 304.

Мешањето на назалите карактеристично за 12 и 13 век, во овој ракопис е претставено вака: ѧ се развило од ѫ зад ш, ж, ц, щ, жд, додека зад ч останало непроменето: ꙋѣзвишѫ 309, слоужѫть 304', вѣнцѫ 305, плачꙋщѫ сѧ акуз. мн. 309, зиждѫ парт. акт. през. 304; причѧсть 304;', зачѧла 308'.

Обратна замена, на ѫ во ѧ, има зад палаталите ń и ĺ и таму каде што би требало да има епентетско л: вышнѧѫ акуз. едн. 308', славословлѧ 1 едн. 306, земѧ акуз. едн. 307.

Зад ј има колебање: и ѭ > ѩ, и ѩ > ѭ: ѭтрова 308', вѣрѩ инстр. едн. 305' въпиѩще 303', мрьтвыѭ акуз. мн. 304', подьѭсте 306.

Ова колебање е особено изразено во слог зад ѫ — црта што се јавува и во други ракописи од ова време (Вранешнички апостол, Охридски апостол, Струмички апостол, Македонско евангелие на поп Јован), но овде се гледа и безразборност: сьмрьтнѫѧ акуз. едн. ж. 305', покрај поноснѫѫ 303', и древнѫѫ 306', и: сьмрьтьноѫ, клатвоѧ 305'.

Овие примери можеме да ги дополниме и со ситуации во кои се гледа тотална безразборност во употребата на јусовите: пагоубноѩ дрьжавѧ м҄телоѵѫ 309', а не се непознати и ситуации со правилна етимолошка употреба: помѧнѫ 304', твоєѧ славы 303', строуѧ акуз. мн. 303'.

Би можеле да заклучиме дека и за постариот писар, кој се служел не само со јусовскиот правопис, туку и водел сметка за правописните норми што важеле во неговото време, знаците ѫ и ѧ ни оддалеку не претставувале носни вокали. Јасно е дека тој правел доста голем напор да ги запази правилата за нивно пишување, потпирајќи се секако најмногу врз предлошката.

Отсуството на прејотирани јусови укажува, заедно со останатиот текст од ракописов на врска со други текстови од североисточна Македонија, како што е на пр. Лесновскиот паренезис. Поготово тоа се однесува и на другите делови од ракописот.

Втората, понова рака, по правило не ги употребувала знаците ѫ и ѧ. Место нив, како што се рече понапред, се употребуваат оу (ꙋ) и є. Во едни случаи се гледа дека пишувачот го преправал ѫ што веќе го напишал, така што преку него го пишувал ꙋ (310' и др.), а во други напоредна употреба на форми со ѫ или со оу: роуцѣ 310', присноꙋсще 310', идольскꙋю 305, помени ме 303, ѡвче 305, ꙗзыкы 310', мироносице ном. мн. 303, придоше, прѣдстоеште 303; мукꙋми питаѧште сѧ 301', видѧшти те 310'. Како што се гледа, деназализирани назали без мешање.

ѣ се употребува на неговото етимолошко место и редовно место ꙗ во почетокот на слогот: ꙋтѣшениемь 303; ѣсно 304, благодѣтьнаѣ 306.

Исто така, место ꙗ зад ĺ и ń, се пишува ѣ: ѡгнѣ 308', землѣ 307',

Зад ч ѣ се пишува место а: чѣшѫ 309, тꙋчѣми 309.

Пишувањето ѣ место ѧ го има во формата за акуз. мн. приеть раби своѣ 305. Дали тука немаме потврда за широкиот изговор на ѣ и на вокалниот дел на ѧ, каква што не наоѓа Б. Конески во Станиславовиот прилог[9]?

ы се заменува мошне често со и: раби акуз. мн. 305, молби акуз. мн. 305.

Контракција на вокалите е мошне честа во споевите аа: попраше 305, въсиявшаго 303.

Епентетското л се употребува по правило: землѣ 307', ѡставление 305', но примерите каде што е испуштено покажуваат дека во говорот на пишувачот го немало: ѹмрьштвень 306', и редовно: на земи.

Правописот на вокалите зад палаталните консонанти покажува стремеж за затврднување на консонантите: вѣнцомь 308', неклѹчимыи 308, освен на ч: величѣемь 305, чюдесь 303', и ѩ во примерот вышньи 304'.

Интересна правописна ситуација се покажува во редупликацијата на консонантите на граница помеѓу две морфеми со вторично, неорганско ъ(ь): исьселень 306', деньницѫ 308', неизьреченъное 304 и сл.

Од состојбата на правописот во овој ирмологиј и од фонолошката ситуација претставена во него, јасно е дека имаме работа со еден од оние текстови што покажуваат премин во усвојувањето на правописот на српската варијанта на црковнословенскиот јазик.

Првиот писар, иако не ги владеел најсигурно правилата на јусовскиот правопис од неговото време, сепак малку отстапувал од нив: неговото пишување е во духот на текстовите како што се и апостолот и евангелието во состав со истиот тој ракопис, Вранешничкиот апостол и др. Вториот писар, судејќи и по палеографските својства на неговото писмо, бил помлад најмногу половина столетие. Од неговото пишување, при претпоставката дека и тој практично се служел со ирмологијот, се гледа дека тој го усвоил веќе правописот на српската варијанта на црковнословенскиот јазик, запазувајќи некои особености на својот изговор или на предлошката (чѣ). Адаптирајќи го делот што го пополнувал кон тој правопис, тој ги поправил јусовите со нивната српска замена најверојатно за да знае како да ги чита. Тој го сторил со ракописот на својот претходник она што го сторил во извесна смисла со својот сопствен Станислав, пишувајќи го својот познат Пролог во 1330 година.

---

[9] Б. Конески, *За Станиславовиот пролог*. Прилози : Одделение за лингвистика и литературна наука, II, 1—2, Скопје, МАНУ, 1977, стр. 10.

JORDANKA FOULON—HRISTOVA (Paris)

# LE DATIF DES PRONOMS PERSONNELS ET LA POÉSIE ORALE MACÉDONIENNE

La réalité linguistique des langues slaves du sud est faite:

1. de l'héritage vieux slave
2. de l'apport du milieu linguistique balkanique
3. de l'évolution interne propre à chaque langue.

La poésie orale reflète des étapes de l'évolution de la langue. Elle conserve des formes anciennes comme pour mieux mesurer le chemin parcouru et l'importance du changement.

## 1

Le vieux slave connaissait une déclinaison synthétique. La poésie orale macédonienne garde des formes des anciens datifs d'adjectifs:

| | |
|---|---|
| Три тоари *светему Николу* | Trois fardeaux *à Saint Nicolas* |

ou

| | |
|---|---|
| Ред му дојде *младому Дојчину* | Vint le tour *du jeune Doitchin* |

et de substantifs:

| | |
|---|---|
| От далеку *Мајке* викат: | De loin il appelle sa *Mère* |
| „Ја излези мила Мајко! | „Va, sors, chère Mère |
| От' ти носам неестица | Car je t'amène une belle-fille |
| Неестица Самовилска, | Une belle-fille, belle comme une fée, |
| Тебе, мајко, отменица, | Pour toi, mère, aide, |
| *Таӣко-е* бела променица, | Pour *père* blanchisseuse, |
| *Браӣу* перче исчешлано, | Pour *frère* coiffe-mèche, |
| *Сесӣре* леса уплетена". | Pour *soeur* tresse-natte[1]. |

Toutes ces formes existent encore aujourd'hui dans les parlers macédoniens de l'ouest.

---

[1] B. K o n e s k i, *Jazikot na makedonskata narodna poezija*, Skopje 1971, Makedonska akademija na naukite i umetnostite, p. 30.

Les exemples de datif pluriel se rencontrent moins souvent.

Три годинe свекру и свекрве,
(Три годинe) *зълвам* ем *деверам*,

(Три годинe) *Марку* младожење...

Trois ans *au beau-père* et à la *belle-mère*,
Trois ans *aux belles-soeurs* comme *aux beaux-frères*,
Trois ans *au jeune marié Marko*.

Entre le XIe et le XVe siècles le macédonien évolue des déclinaisons synthétiques aux constructions prépositionnelles.

Dans les vers suivants de la même poésie, on voit les formes du datif synthétique, singulier:

svekru, svekre, Marku

et pluriel:

z'lvam, deveram, siromasam

côtoyer la forme analytique: „na junaka"

На јунака иљада дуката,
*Сиромасам* по педесет гроша...

*Au preux* mille ducas
*Aux pauvres* cinquante groches * à chacun

comme dans la poésie ci-dessous:

Сфем сфатои п'еднъ-риза,
На девери по две ризи,
*Кумоѿому* цел бошчалок!

(87, Охрид)

*A tous les invités du mariage* une chemise,
*Aux beaux-frères* deux chemises,
*A quelques uns* un „bochtchal'k" ** au complet.

le datif analytique „na deveri" s'insère entre le datif synthétique „sfem"-à tous, et le datif également synthétique „komu" — à qui.

Lorsqu'il s'agit du datif des pronoms personnels la continuité avec le vieux slave est préservée même pour les langues dites „analytiques" c'est à dire le macédonien et le bulgare, comme l'indique le tableau comparatif des pronoms personnels en serbo-croate, macédonien et bulgare, ci dessous

*Première personne*

| datif | singulier | pluriel | duel |
|---|---|---|---|
| vieux slave | мьнѣ (мънѣ) ми | намъ, ны | нама (на) |
| serbo-croate | мени, ми | нама, нам | |
| macédonien | мене, ми | нам, ни | |
| bulgare | мене, ми | нам, ни | |

* monnaie turque: 1/100 de la lire
** bochtchal'k ou bochtchilak comprend: une chemise, une paire de chaussettes, un caleçon, un mouchoir, une chemise de dessous que la jeune mariée offre au beau-père enveloppé dans un foulard „chamia"

*Deuxième personne*

| datif | singulier | pluriel | duel |
|---|---|---|---|
| vieux slave | тебѣ, ти | вамъ, вы | вама (ва) |
| serbo-croate | теби, ти | вама, вам | |
| macédonien | тебе, ти | вам, ви | |
| bulgare | тебе, ти | вам ви | |

*Troisième personne*

| datif | sing. réfl. | sing. masc. | sing. fém. | pluriel |
|---|---|---|---|---|
| vieux slave | себѣ, си | — | | — |
| serbo-croate | себи, си | њему, му | њој, јој | њима, им |
| macédonien | себе, си | нему, му | нејзе, ѝ | ним, им |
| bulgare | себе, си | нему, му | ней, ѝ | тям, им |

Ce tableau révèle:

— l'inexistence d'une forme propre de pronom personnel de troisième personne en vieux slave. C'est le pronom „sebe, si" employé très rarement dans les textes anciens avec des verbes dans les tournures réfléchies qui servait à cet effet.[2]

— que les langues slaves du sud possèdent des formes pleines et courtes de pronoms personnels comme en vieux slave, y compris celles de la troisième personne.

— que, mis-à-part la troisième personne du singulier, les pronoms ne distinguent pas de genre.

Si l'on compare l'emploi des pronoms personnels dans les trois langues:

serbo-croate: *dao mi je* — il m'a donné
*meni je dao* — c'est à moi qu'il a donné
macédonien: *mi dade*
*mene mi dade*
bulgare: *mi dade*
*na mene mi dade*

on remarque que:

Le serbo-croate place le pronom court, comme l'indo-européen, après le premier mot autonome: *dao* mi je.

— En macédonien et en bulgare la position de l'enclitique „mi" est en tête de phrase.

Quant à l'emploi des pronoms personnels pleins on remarque que:

[2] A. Vaillant, *Manuel du vieux slave*, Institut d'Etudes slaves, Paris 1964, p. 148.

— Le serbo-croate a transposé la distinction de cas également sur la forme pleine d'où: „meni" à la place de „mene" en vieux slave, alors qu'en macédonien et en bulgare c'est la forme courte du pronom personnel datif qui permet de distinguer l'accusatif: „me" du datif: „mi". Ceci est tellement vrai que dans les parlers macédonien de Prilep, Bitola, Voden, Kostour le pronom personnel court n'indique ni le genre, ni le nombre, mais se contente d'indiquer le cas:

*mu* dadov na žena mi — je *lui* ai donné à ma femme
*mu* dadov na mažot mi — je *lui* ai donné à mon mari
*mu* dadov na nim — je *leur* ai donné à eux

Donc une seule forme de pronom „mu" pour les trois genres et les deux nombres.

En langue serbo-croate, dans les tournures où l'on insiste sur le pronom objet indirect, la forme pleine du pronom suffit: meni, tebi, sebi...

En macédonien celle-ci s'accompagne de la forme courte: mene mi.

En bulgare les deux formes du pronom sont précédées de la préposition „na": na mene mi, comme si la valeur du datif „mene" a pâli au point qu'il faille la souligner.

La poésie orale macédonienne conserve des exemples rappelant l'état des pronoms pleins avant l'influence du milieu balkanique, c'est à dire antérieure à la tendance au redoublement de l'objet indirect.

Podaj *mene* čaša devernica... — Tends-moi un verre de beau-frère

et qui serait aujourd'hui:

Podaj *mi mene* čaša devernica...

La même forme de datif „mene" dans la poésie orale serbo-croate ne peut s'expliquer de la même façon.

O djevojko dušo moja!
Što govori majka tvoja?
Hoće li te *mene* dati?...[3]
(pour: Hoće li te *meni* dati...)

Jeune fille, mon âme!
Que dis ta mère?
Te donnera-t-elle *à moi*?...

Il s'agirait là:

— soit d'une forme régionale. A. Belić signale l'existence des formes: mene, tebe, sebe dans les parlers du sud et plus particulièrement dans le parler du Monténegro[4].

— soit d'une forme antérieure à la transposition du ѣ du datif vieux-slave „menѣ" en „i" par analogie à la forme courte du pronom personnel datif „mi". Donc une forme datant d'avant le XVI e siècle.

---

[3] V. Karadžić, *Srpske narodne pesme*, Prosveta, Beograd 1976, vol I, p. 274.
[4] A. Belić, *Istorija srpskohrvatskog jezika*, Narodna knjiga, Beograd 1962, p. 104.

## 2

C'est dans *le redoublement du pronom personnel* (objet indirect) qu'intervient l'influence du milieu linguistique balkanique. Les solutions que chaque langue apporte répondent à ses besoins internes. En roumain le redoublement de l'objet ne se fait que s'il s'agit d'un pronom personnel et si le contexte ne permet pas de l'identifier[5]. En macédonien ce redoublement est obligatoire:

avec l'objet indirect : tebe ti dadov
comme avec l'objet direct : tebe te vidov

En bulgare la forme pleine n'est pas obligatoirement suivie de la forme courte s'il s'agit d'un pronom : objet direct:

tebe vikat', a ne mene
c'est toi qu'on appelle et non pas moi[6].

Un autre trait commun aux langues balkaniques est *l'emploi du datif des pronoms personnels avec valeur possessive.*

A partir du Xe siècle, en vieux slave, le datif des pronoms personnels se substitue au génitif d'appartenance.

отецъ ѥго : le père de lui devient : отецъ емоу : le père à lui.

et l'adjectif possessif:

отрокъ мои : mon enfant, des manuscrit glagolitiques devient:
отрокъ ми : l'enfant à moi, dans les manuscrits cyrilliques.[7]

Au moyen âge, le datif possessif deviendra „le moyen privilégié pour exprimer l'appartenance"[8].

Dans un manuscrit du XIIIe siècle on trouve déjà „des constructions avec la préposition „na" de valeur possessive"[9].

Ce datif possessif est désigné par A. Vaillant comme „un balkanisme".[10] On peut donc dire, avec le linguiste bulgare Mirčev que ce qui est typique pour les langues balkaniques est „ce mélange des fonctions du datif et du génitif".[11]

---

[5] B. Koneski, *Istorija na makedonskiot jazik*, Kočo Racin, Skopje 1965, p. 100.

[6] L. Beaulieux, *Grammaire de la langue bulgare*, Institut d'Etudes Slave, Paris 1950, p. 81.

[7] G. A. Haburgaev, *Staroslavjanskij jazyk*, Moskva, Prosveščenie, 1974, p. 377.

[8] K. Mirčev, *Istoričeska gramatika na b'lgarskija ezik*, Nauka i izkustvo, Sofija 1963, p. 245.

[9] B. Koneski, *Istorija na makedonskiot jazik*, opus. cité, p. 140.

[10] A. Vaillant, *Grammaire comparée des langues slaves*, tome II, Paris, Klincksick 1966, p. 88.

[11] K. Mirčev, op. c. , p. 246

La poésie orale ne manque pas d'exemples des pronoms personnels possessifs, qu'il s'agisse de celle en langue serbo-croate:

| | |
|---|---|
| Ne dodje dragi, ne dodje | Mon chéri n'est pas venu, n'est pas venu |
| Ili *mu* konjić oronu | Soit que *son* cheval ait dépéri |
| Ili ga glava zabole | Soit qu'il ait eu mal à la tête |
| Ili *mu* majka ne dade...[12] | Soit que *sa* mère ne lui ait pas permis.... |

ou en macédonien:

| | |
|---|---|
| Никнало дрво сред море, | Au milieu de la mer un arbre a poussé |
| пуштило дрво корејне, | l'arbre a pris racines |
| корејне *му* се стребрени, | *ses* racines sont en argent |
| гранките *му* се јалд'зи | *ses* branches sont des pièces d'or |
| лисјето *му* се флорини. | *ses* feuilles des florins...[13] |

La possession est marqueé par le pronom „mu" — datif de „il" exactement comme dans cette phrase française: „le coeur lui battait".

Les vers suivants sont particulièrement intéressants:

| | |
|---|---|
| Аспала ми се девојка, | Une jeune fille s'est endormie |
| Дуње *му* листу под сенка. | à l'ombre des feuilles d'un cognassier |
| Дуње *му* листу под сенка, | à l'ombre des feuilles d'un cognassier |
| никој крај неја немаше. | à côté d'elle il n'y avait personne |
| Толку крај неја имаше, | Seul près d'elle il y avait |
| Једина змија шарена. | un unique serpent bigarré...[14] |

Ici le datif possessif „mu" se superpose au datif des substantifs: „listu": feuille et „dunje": coing et si on ne s'en tenait qu'au texte on devrait traduire: ... s'est endormie au coing à sa, à la feuille, sous l'ombre. Cela dénote une étape de transition du datif synthétique: „dunje et listu" vers un datif possessif au moyen de „mu" où les deux emplois coexistent avant que l'appartenance soit exprimée au moyen de prépositions. Tout cela donne à cette poésie une couleur archaïque, alors que son expression a pour notre ouîe une résonnance singulière et attachante.

Le datif désigné par la syntaxe latine comme „dativus ethicus", par les Anglais comme „ethical dative", par différents grammairiens de langue française de" pronom explétif d'intérêt personnel" ou de „pronom expressif d'intérêt atténué", par les grammairiens de langue serbocroate de „datif d'intimité" et qui rejoint celui des linguistes grecs: „datif affectif" connaît un emploi très large qui dépasse les frontières des langues balkaniques et se confond avec celui des langues slaves et romanes.

La variété de ces désignations est révélatrice de son emploi qui oscille entre l'explétif et l'affectif. Le terme *„datif modal"* pourrait peut-être recouvrir toutes les facettes de son emploi.

---

[12] V. Karadžić; opus. cité, p. 207.

[13] D. Nanevski, *Ljubovni narodni pesni*, Makedonska kniga, Skopje 1971, p. 125.

[14] D. Naneski, *Ljubovni pesni*, Makedonska kniga, Skopje 1977, p. 62.

Dès le vieux slave les pronoms personnels de la première et de la deuxième personne „mi et ti" „faisaient déjà partie des tours expressifs".[15]

En latin, aussi, le pronom de la première personne „surtout au vocatif (mi) joint à un nom propre, correspondait à „mon cher" du français: Cicero mi, Testa mi...[16]

Le même emploi est propre aux langues slaves du sud

en serbo-croate

Devojče, zlato materina
Što *mi* tebe biju i karaju?
Da ja znadem draga dušo moja
Da *mi* tebe biju i karaju
Sa mojega česta doladenja
Ja bi tebi češće dolazio...[17]
Sa mojega česta doladenja
Ja bi tebi češće dolazio...[17]

Jeune fille, l'or de la mère
Pourquoi, *ma chère*, on te bat et dispute
Si je savais, mon âme,
Que l'on te bat, *ma chère*, et te dispute
A cause de mes fréquentes visites
Je viendrais, plus souvent, te voir...
A cause de mes fréquentes visites
Je viendrai, plus souvent, te voir...

en macédonien:

— Ej девојко, не толку убаа,
да што *ми* си срце умилила!

Ели си ми магиа сторила,
ели си коња билјосала?
што толку не се сеќаваш,
оти не *ми* ти текнува,
оти за мене ќе бидеш,

Eh, jeune fille, pas si belle,
pourquoi à mon coeur es-tu devenue si chère
As-tu usé de magie
as-tu envoûté mon cheval (avec des plantes)
pourquoi donc, *ma chère*, ne devines-tu pas
qu-à moi tu seras[18]

Le „mi" du deuxième vers est renforcé par la présence de „si", comme dans les vers suivants:

Od žalba zemja produmala
Idi *mi si* moja stara majko

De tristesse la terre dit
Va-t-en *chère*, vieille mère...

En megleno-roumain le pronom de la première personne prend la même tournure affective qu'en macédonien d'où:

Idi *mi si* moja stara majko sera
Du-ţi-ń ti mama meă bitrănă

Cet emploi de „mi" ne se rencontre pas seulement dans la poésie d'amour, mais aussi dans celle dite „d'haydouks" et partout où le rapport du poète envers l'objet chanté s'imprègne de tendresse:

Oj ти, пиле, славеј пиле,
што ми пееш толку рано?

O, toi oiseau-rossignol,
pourquoi, *mon chère*, chantes-tu si tôt?

---

[15] A. Vaillant, *Grammaire comparée*, opus. cité, p. 88.

[16] J. Marouzeau, *L'ordre des mots dans la phrase latine*, Champion, Paris 1922 p. 138.

[17] V. Karadžić, opus. cité, p. 322.

[18] D. Naneski, *Ljubovni...*, opus. cité, p. 131 et 148.

| | |
|---|---|
| — Јас не пејам, туку жалам<br>за горица, за слобода! | Je ne chante pas, mais je m'attriste<br>après la forêt, après la liberté.[19] |

L'affectivité peut même se conjuguer avec une malédiction:

| | |
|---|---|
| „Море коњу, да би *ми* пукнало!<br>Зашчо пишчиш в долга коњушница? | Eh toi cheval, que tu crèves, *mon cher*!<br>Pourquoi hennis-tu dans cette longue écurie |
| Али вода с стребрен леен не си напоено, | Est-ce de ne pas être abreuvé dans une bassine en argent, |
| Али зопца, бела пченица, не си пазобано | Ou bien, de ne pas être nourri d'avoine, de froment.[20] |
| (бр. 362, Прилеп) | |

Le choix et la fréquence d'emploi des pronoms personnels diffèrent d'une langue à l'autre, si ce n'est d'un auteur à l'autre. Par exemple le pronom de la deuxième personne est moins usité en macédonien qu'en serbo-croate et le „si" de la troisième est plus fréquent en macédonien et en bulgare qu'en serbo-croate. Vouk Karadžić fait même une distinction entre la poésie bulgare et serbo-croate selon la place du pronom „si".

„da si mi" est plus habituel en serbe, alors que
„da mi si" sonne un peu bulgare[21]

Dans cette poésie serbo-croate, au moyen du pronom de la deuxième personne le poète sollicite l'interlocuteur pour lui livrer l'objet de son admiration

U nju su *ti* svaka dobra, koja s' mogu nać';
U nju *ti* je b'jelo lice, ka cv'jet prócetan;
U nju su *ti* crne oči sokolova čina;
U nju su *ti* b'jele ruke grada vrijedne.[22]

Elle possède tous les biens, que l'on puisse trouver;
Elle a un visage blanc, tel une fleur épanouie;
Elle possède des yeux noirs de faucon;
Elle a des mains blanches qui valent une ville. —

ou simplement le poète veut lui transmettre une réflexion instantanée:

| | |
|---|---|
| Ljepo *ti* je niz polje gledati<br>žutu dunju među listovima | C'est beau de regarder à travers champ<br>un coin jaune parmi les feuilles, |

qu'il serait heureux de voir partagée comme pour augmenter ou prolonger son effet.

[19] K. Penušliski, *Ajdutski i revolucionerni pesni*, Makedonska kniga, Skopje 1969, p. 186.

[20] V. Karadžić, opus. cité, p. 203.

[21] B. Koneski, *Jazikot...*, opus. cité, p. 27.

[22] V. Karadžić, opus. cité, p. 61—62.

En français aussi c'est la deuxième personne du singulier: Il bondit sur la mitrailleuse et je *t*'en fauche et je *t*'en fauche (Mauriac) ou du pluriel: On *vous* happe notre homme. On *vous* l'échine, on *vous* l'assomme
(La Fontaine)

En français méridional cet emploi du datif est habituel dès le moyen âge.[23]

En Aquitaine et dans la région de Toulouse comme en espagnol on ne dira pas comme en français: *il les mangea*, mais: *se les mingěc*, exactement comme en macédonien on emploiera dans ce cas le pronom réfléchi de la troisième personne „si": *si gi izede*, pour indiquer l'interêt que l'on prend pour ce fait. Il en sera de même lorque ce pronom fera partie de constatations générales:

Aire lou qui *s*'a coupat beires que *s*'ous pàguie-en Aquitaine se traduira en macédonien:

Koj gi skršil čašite, toj ќe *si* gi plati

c'est à dire avec un seul pronom „si" alors qu'en français:

Qui a cassé les verres les paie

les deux pronoms disparaissent.

Ces similitudes d'emploi des pronoms personnels en français méridional et en macédonien proviennent de ce que les deux langues possèdent „une langue écrite ... moins éloignée de la langue parlée que dans le domaine français.[23a]

Tous ces emplois du datif comme possessif, explétif ou affectif dans les langues balkaniques et dans les langues romanes nous poussent à nous poser la question: cette communauté de modèle d'emploi des pronoms personnels permet-elle une meilleure communication au lecteur ou à l'interlocuteur de la même communauté linguistique et fait-elle éviter l'erreur à laquelle s'exposerait celui qui voudrait „réarticuler l'expérience étrangère selon le modèle qui lui est familier".

La question est d'autant plus complexe pour le datif, qu'une structure identique sert à exprimer plusieurs rapports.

3

Lorsque le poète anonyme macédonien dit:

Ѕид *ми* ѕидале девет мајстори,
девет мајстори до девет браќа.
дење ѕидале, ноќе падало.
Се обложиле девет мајстори,

Neuf compagnons construisaient un mur,
neuf compagnons, neuf frères.
ce que le jour ils construisaient,
la nuit se détruisait.

[23] J. Ronjat, *Essai de syntaxe des parlers provençaux modernes*, Thèse, Mâson 1913, p. 263.

[23a] Ibidem.

| | |
|---|---|
| кој ќе ми доит рано со ручек,<br>мие него темел да го клајме. | Les neuf compagnons parièrent,<br>celui qui le premier apporterait le déjeuner,<br>serait mis dans les fondations[24]. |

il est clair que „mi“ n'a rien de l'aspect possessif, et que le mur que construisent les neuf compagnons ne sera pas au poète.

De même dans la poésie bulgare qui suit:

| | |
|---|---|
| Turčin *mi* kara kleta robinja | Un Turc pousse devant lui une pauvre esclave |
| ljuto ja kara po ljuta slana | Il la pousse durement sur le givre rude |
| bie ja, bie po belo lice...[25] | il la frappe, frappe au visage blanc... |

le pronom „mi“ ne pourrait répondre à un mouvement de tendresse de la part du poète envers le sujet de ce vers.

C'est qu'il s'agit d'un datif de valeur différente de celles examinées auparavant et que l'on pourrait nommé „*Datif narratif*“.

Contrairement à ce que pense Ronjat du datif „explétif“ dans les parlers provençaux, le datif des vers ci-dessus fait partie intégrante de la narration. Plus encore, ce procédé est très affectionné par la poésie orale des Slaves du sud.

Pourquoi cette prédilection du poète pour la datif du pronom personnel court?

C'est que ce pronom avait l'avantage:

— d'avoir une forme économique qui s'intègre facilement dans la poésie.

— de ne pas posséder de formes distinctes ni pour le genre ni pour le nombre.

— de permettre un grand éventail d'expressions.

La poésie orale sait faire appel aux ressources expressives de sa langue. Elle sait ménager l'attention du lecteur en graduant son rapport envers les faits par le choix du pronom.

Tantôt le „mi“ accentue l'intérêt porté par la poète à ces faits.

| | |
|---|---|
| Три села прават давија, — | Trois villages portent plainte, — |
| прво *ми* село Смоквица., | le premier c'est Smokvitsa, |
| второ *ми* село Мировци, | le second est Mirovtsi, |
| трето *ми* село Габровци! | le troisième est Gabrovtsi! |
| Тодор се љуто наљути, | Todor se fâcha fort, |
| грабна *ми* пушка на рамо, | en saisit le fusil sur l'épaule. |
| зеде *ми* колак фишеѕи; | prit la cartouchière; |
| Тодор *ми* велит, говорит: | Todor parle et dit: |
| — Дружина, верна, неверна! | — Compagnie, fidèle, infidèle! |
| Кој ќе *ми* недојт со мене, | celui qui ne me suivra pas |
| од мене ќе го напода! | je l'éloignerai de moi.[26] |

Tantôt les faits s'enchaînent dans un dialogue avec un interlocuteur imaginaire au moyen du pronom „Ti“.

---

[24] K. Penušliski, *Obredni i mitološki pesni*, Mak. kniga; Skopje 1968, p. 136.

[25] Romanska-Vranska, *B'lgarsko narodno poetično tvorčesto*, Nauka i Iskustvo, Sofija 1958, p. 135.

[26] K. Penušliski, *Junački...*, opus. cité, p. 51.

и вара на том путу. Наслов *Змија* обећава причу о њој, о змији, о њеном отровном уједу и кобној несрећи уједене немоћне девојке, али није то дубинска пројекција слике, него нешто друго. Ту је сусрет двеју цивилизација, заправо двају светова, међу којима нема правог додира и разумевања. Тек ту, на пустој босанској пољани, негована, етерична и преосетљива Бечлика Амалија доживеће сурови удар под чијом силином њена „љубавна туга" изгледа и мала и излишна. Та ситуација, трагична за мајку уједене девојке и за саму девојку пред смрћу, постаје отрежњење, па тиме и лек за младе, образоване и мажене кћери генерала Радаковића. Тако је и *Змија* једно огледало, са суженим жариштем, ипак довољним да се у њему одблесне потресно виђење живота.

*Злостављање* је такође огледало о привиду срећног брака: споља изгледа смирена, успокојена и усклађена слика живота, а изнутра, у осами мужа и жене, хвалисаве приче Андрије Зерековића о властитој величини постају све неподношљивији ужас и све неиздржљивији пакао. И та разлика, то двојство између дана и ноћи, између варљиве слике мира и стравичне ситуације немира, чини причу фином психолошком студијом и друштвеном пројекцијом убитачног несклада. У том смислу *Мила и Прелац* гради своју мотивску сложеност и тематску разуђеност из разнолике материје аутобиографског сећања, смрти двојице несрећних потукача, Ћоркана и Прелца, и предивног лика тетка-Миле са њеном скривеном болном љубављу. У поширe обухватном огледалу приче сједињују се токови живота и смрти, среће и несреће, трагика промашености и туга недоживљености. *Прозор* је прича о дечјем болу и страху, још једна у упечатљивом строју других, са плитким узорцима и дубоким трајањима. За ту атмосферу привида, властитих обмана и чулних игара *Знакови* су карактеристичан приповедни текст пун психолошких суптилности. Приповетка *Жена на камену* свакако спада међу књижевна остварења највишег степена: она је у тему о граници између младости и старења унела упечатљив спој блиставе нарације и филозофског искуства, продирући у дубоке слојеве људског бића. *Затворена врата* су драматичан тренутак моралне храбрости да се прикрије илегалац пред немачким гоњењем, здружен са још једном храброшћу отпора према супрузи решеној да буде издајник ради обезбеђења своје деце.

Из *Екскурзије*, приче прозрачене неодољивим девојачким смехом и подигнуте мајсторским везивом на висину преплета сна и јаве, избија пишчева искуствена и проверена мудрост: „Ако је погрешно и свирепо нетачно казати да се у сваком човеку у животу дешава оно што заслужује, сто пута би горе било казати да сваки човек има снове какве је заслужио." Какав зрак светлости ту разбија страву сна! У овом свом избору писац није могао избећи изузетно значајну причу *Осатичани*. Јер, она је за писца имала draж интимне исповести у оквиру густог слоја сазнања о вредности и незаменљивој лепоти човековог мајсторског рада. Тематски је прича усмерена на сликање „осатичког пропињања", али од тога описа она се пење до висина продорне мисли којом се обасјава најдубљи смисао организације и полета човековог тварaштва. Андрић

је у хвалоспеву мисији уметничког твораштва, откривајући тајне врхунске усредсређености, говорио о свом поступку, али и о могућностима сваког поступка, општег, провереног, неварљивог. То је била његова трајна вера у моћ твораштва. На крају те узбудљиве смотре људских судбина и карактера стоји *Панорама*. У композиционој схеми она заокружује пишчеву многолику и многострану панораму света у чудесном виђењу.

Као састављач избора властитих приповедака, Иво Андрић је несумњиво тежио ка слици која знатно превазилази терминолошки значај и — попут оних петнаест „прозорчића", малених отвора у старој дрвеној „панорами свијета" — поновио још једном, можда намерно као подсећање, број петнаест по коме његова уметнички уобличена виђења следе једно за другим пружајући и усложавајући своју панорамску целину.

ЦВЕТАНКА ОРГАНЏИЕВА (Скопје)

# СЛИЧНОСТИ И РАЗЛИКИ НА ЕПСКОТО НАРОДНО ТВОРЕШТВО НА БАЛКАНСКИТЕ НАРОДИ

## ТЕОРЕТСКО-МЕТОДОЛОШКИ РАЗМИСЛУВАЊА

Усното народно творештво на балканските народи, кои со векови живееле во соседство, и особено на јужнословенските народи, блиски по јазик, со право од многу научници се смета за нивно заедничко духовно наследство. Според тоа, може да се говори не само за општноста на културата на балканските народи, при сета нивна специфика, но и за општноста на усното народно творештво. И не случајно трудовите посветени на проблемите на оваа посебно интересна област од духовната култура на балканското подрачје претставуваат драгоцен прилог. Бројните истражувања во оваа област досега се воделе, согласно со развитокот на фолклористиката од различни позиции и со примена на различни методи. Тоа особено се однесува за изучувањето на епското творештво[1] при што се барале и митолошки и историско-летописни

---

[1] Види: литература во трудот Ц. Органџиева, *Осврт врз изучувањата на настанувањето и развитокот на јужнословенската епика до 1920 год.*, Скопје, 1972. стр. 103, бел. 224 и 225, каде се приведени и балканистички трудови од поново време, На ова место ќе укажеме само на трудовите од општо теоретско и компаративно значење: Ј. Матл, О *питању компаративног проучавања народне поезије Словена, односно балканских народа*. — Прилози проуч. народ. поезије (Београд), III, 1936, св. 1, стр. 17—26; В. М. Гацак, *Молдавские и румынские эпические песни о гайдуках и некоторые вопросы их соотношения с южнославянскими*. Автограф канд. диссертации (Кишинев, 1960); — Сходное и различное в балканском гайдуцком и богатырском эпосе (Сказания о Новаке и Груе и проблема жанрово-исторического соотношения молдавского и румынского эпоса с южнославянским). — Ученые записки Ин-та языка и литературы АН Молдавской ССР, г. X (Кишинев, 1961); Б. Н. Путилов, *Из истории венгерско-славянских фольклорных отношений*. — Europa et Hungaria. Congressus Ethnographicus in Hungaria. Budapest, 1965, p. 301—309; Б. Н. Путилов, *К вопросу об отношениях эпического творчества славян и народов юго-восточной Европы*. — Во кн.: „Первый конгресс балканских исследований (София, 26 августа — 1 сентября 1966 г.). Сообщения советской делегации“. Москва, 1966, стр. 1—17; Ж. Младеновић, *Досадашње проучавање односа српскохрватске и грчке народне епике*. — Македонски фолклор (Скопје), I, 1969, бр. 3—4, стр. 61—82.; Ю. И. Смирнов, О *значении славянского фольклора для исследования балканской эпической общности*. Во кн.: „Славянский и балканский фольклор“ (Ин-т славяноведения и балканистики АН СССР). Москва, 1971, стр. 171—181; А. В. Десницкая, *О боснийско-албанских связях в*

раскази и сижетни шеми и формули што ги обврзувале пејачите на епските народи, но и самостојни проjави на народниот творечки дух кој на сличен начин во одредени општествено-историски услови се манифестирал кај разни народи.

Во изучувањето на балканската епика пречат некои основни нерешени проблеми кои досега не нашле задоволувачко решение. Тоа се, пред сè, проблемите што се однесуваат на класификацијата, периодизацијата и терминологијата. Започнувајќи од Вук Караџиќ, Миладиновци и изданието со народни песни на Матица хрватска, до најновите изданија — антологии и зборници со народни поетски материјали — нема единствени раководни принципи. Укажаните проблеми остануваат отворени и за одделните жанрови, особено на епиката.

Во српско-хрватската фолклористика главно се применувал хронолошко-историскиот принцип на периодизација и класификација на епиката, наследен од Вук Караџиќ, со поделба на три периода[2] и внатрешна распределба на неколку циклуси (извршена од редакторите на I државно издание, според имињата на историските личности од феудалниот период, значајните историски настани и појави, одразени во епиката, како Косовскиот бој, појавата на ајдути и ускоци, ослободувањето на Црна Гора и ослободувањето на Србија)[3]. Во изданието на Матица хрватска се појави и опширен круг на епски песни од средината на Муслиманите од Босна и Херцеговина.[4]

Во врска со проблемите на периодизацијата и класификацијата интересни мислења се дадени од Видо Латковиќ, во неговиот прилог за класификацијата на југословенската усна литература[5], во прилогот на Радослав Меденица за класификацијата и терминологијата на народ-

---

*области эпической поэзии* (*Вопрос о соотношении боснийского и албанского эпических циклов „Муйо и Халиль“*). Во кн.: „VII международный съезд славистов. История, культура, этнография и фольклор славянских народов“. Москва, 1973 (АН СССР— Сов. комитет славистов).

[2] Во второто виенско издание на „Српске народне пјесме“, собрани и издадени од Вук Стеф. Караџиќ, што излезе во шест книги (1841—1866 год.) и тоа во првите четири, објавени додека беше Вук жив, епските песни — „јуначки“ се распределени на три периода: во втората книга се „пјесме јуначке најстарије“, во третата — „пјесме јуначке средњијех времена“ и во четвртата книга — „пјесме јуначке новијих времена о војевању за слободу“.

[3] За „јуначки“ песни, меѓутоа, Вук ги сметал сите епски песни (па и т.н. „легендарни“) што во тоа време се пееле главно со гусли од пејачи мажи („јуначки“—„машки“ песни) и имале десетеречки стих. По ова прашање види го прилогот: Ц. Органџиева, *Кон прашањето за терминологијата и класификацијата на „религиозно-легендарните“ песни кај Јужните Словени.* Во зборникот: „Rad XV kongresa SUFJ. U Jajcu 12—16. septembra 1968“. Sarajevo, 1971, str. 265—278.

[4] Hrvatske narodne pjesme. Skupila i izdala Matica hrvatska. I—IV. Zagreb, 1896—1899.

[5] В. Латковић, *Класификација југословенске усмене књижевности.* Во кн.: „Народна књижевност“, I, Београд, 1967, стр. 43—48. Истото е препечатено и во кн.: „Narodna književnost Srba, Hrvata, Muslimana i Crnogoraca. Izbor kritika“. Sastavljači Dr. Đenana Buturović i Dr. Vlajko Palavestra. Sarajevo, 1974, str. 208—214.

ните песни (српско-хрватски)[6], во прилогот на Маја Бошковиќ-Стули за усната литература во склопот на хрватската литература, кој има и принципиелно значење од методолошки карактер при изучувањето на народното усно творештво воопшто[7].

Во овие трудови прашањата за класификацијата на народните песни и посебно на епиката се разгледуваат во најтесна врска со периодизацијата, во основа добро поставена од Вук Караџиќ, што ја одредува и тематиката на песните во нивниот историски континуитет, како и нивниот жанров развој. Нагласена е всушност потребата од тематско-историска жанрова класификација, со оглед на тематско-поетските карактеристики на епските песни. Ваквиот пристап кон проблемот на класификацијата несомнено овозможува распределување на епската материја во групи, поставени во историски соодноси и тоа во планот на еден единствен поетски систем замислен еволутивно. Теоретски правилно поставените решенија, меѓутоа, сè уште не нашле доследна примена во изучувањата на јужнословенската и балканската епика.

Во јужнословенската фолклористика сè уште недоволно е осветлено во што се состои на пр. поетската разлика, следствено и жанрова, помеѓу јуначките песни генетски постари, кои во најголем број се врзани со името на Марко Крале, и стадијално поновите на пр. ајдутски, ускочки и воопшто историско-епските (терминот го употребувам условно) во центарот на кои се најчесто конкретни јунаци и настани или типични историски збиднувања без симболични воопштувања. Во изучувањата на српскохрватската епика и едните и другите терминолошки се означени како „јуначки" и „машки", термини првпат употребени од Караџиќ (последниот термин денес ретко се употребува), но пред сè во однос на епските песни во десетеречки стих со цезура по четвртиот слог. Во македонската фолклористика, како што споменавме, постарите епски песни за јунаци терминолошки се издвоени како „јуначки", за разлика од поновите „ајдутски" и други историско-епски песни. Оваа поделба, која потекнува од Миладиновци, ја користат и бугарските фолклористи.

Во основата и на едните и на другите епски песни за јунаци и историски збидувања и појави е мислата за отпор против народните поробувачи, општествено-политички и економски узурпатори, но во првата група неа ја носат ретки, необични јунаци кои се потпираат на чудесни сојузници — вили и самовили, на необичните и мудри коњи-советници, другари во мегданите, и на огромната сила на боздоганот. На-

---

[6] R. Medenica, *Prilog pitanju klasifikacije i terminologije narodnih pesama.* Во кн.: „Zbornik XII kongresa jugoslovanskih folkloristov, Celje, 1965" Ljubljana, 1968, str. 347—351; Во истиот зборник се и следните интересни прилози: V. Đaković, *Klasifikacija i terminologija epske poezije,* стр. 343—355; Z. Kumer, *Nekaj misli o tekstni klasifikaciji ljudskih pesmi,* str. 343—345.

[7] M. Bošković-Stulli, *Usmena književnost u sklopu povijesti hrvatske književnosti.* — Umjetnost riječi (Zagreb), XI, 1967, br. 3. Во кн.: „Usmena književnost. Izbor studija i ogleda". Priredila dr. Maja Bošković-Stulli, Zagreb, 1971, str. 31—58.

родот како да стои зад тихиот лик на мајката кој често се појавува во почетниот епизод на јуначката песна пред подвигот на нашиот јунак, најчесто Марко Крале.

Постарите ајдутски песни, настанати во првите векови на османлиското робување, биле испеани несомнено во духот на старата епска јуначка традиција, така што често и останувале во рамките на тој жанр збогатувајќи го најчесто со понекој нов мотив или ново име. На тој начин до нашиов век се дојдени повеќе јуначки песни со имиња на дамнешни ајдути — Стари(на) Новак — Баба Новак, Груица и Татомир, кои дејствуваат обично заедно со Марко Крале, Јанкула-војвода и Секула-детенце.

Обрасци од постариот слој на ајдутската песна, но веќе историско-епска како жанр најдобро неоспорно се сочувале во српско-хрватската епика и преку некои обрасци и во романската. Во неа се задржал десетеречкиот размер со бавноста на епската реч и развиеното дејство, но со минимални повторувања. Притоа и хиперболата, макар што е присутна, не е веќе нивна карактеристична стилска одлика, ниту чудесниот елемент претставува нивно содржинско обележје. Односот на пејачот кон стварноста во оваа етапа на развојот на епиката е подруг.

Во оваа друга група епски песни за јунаци: историско епски, мисдата за отпор се пројавува не само преку подвизи и пројава на физичка и необична сила на јунаците, што е поретко туку и во отпорите на најобични луѓе кои во еден пресуден миг од животот, ќе најдат во себе сили да застанат против насилството — политичко и верско, економско и социјално — што натежнувало сѐ повеќе со интензивното опаѓање на војничката и на економската моќ на Османлиите, особено од втората половина на XVI век.

Народната песна на скоро сите од нив потиснати балкански народи ги отсликала нескршливите отпори на девојките против турчењето, како и немите отпори на доживотно заклучените затвореници, но пред сѐ и најмногу жилавите отпори на горските ајдути.

Во прво време тоа се несомнено носители на индивидуален протест и на личен повод, повеќе се одмаздници за својата лична чест или за честа на семејството, но се и бегалци од експлоататорскиот безизлез во отоманското царство. Јунаците на тие песни се, меѓутоа, често трагични ликови, скитници по родните гори, кои под притисокот на општествено-политичките и економските околности често и самите станувале разбојници-арамии. Затоа се, имено, во усното творештво на балканските народи така често еднозначни поимите ајдутин (качак, клефт)[8] и ара-

---

[8] За ајдутските народни песни кај јужнословенските и балканските народи постои пообемна литература. На ова место укажуваме само на позначајните трудови посветени на ајдутските песни или на епските воопшто: И. Н. Смельницкий, *Гайдуцкий эпос.* Значение его; причины гайдучества и время возникновения его. — Фил. записки, 1889, св. III—IV, стр. 1—12, вып. V, стр. 13—32; вып. VII, стр. 33—52; — *К вопросу об эпосе сербском и болгарском.* — Филологические записки, т. XXXIX, вып. I—II, Воронеж, 1899, стр. 1—37; Т. Maretić, *Naša narodna epika.* U Zagrebu, 1909; П. Поповић, *Преглед српске књижевности*, Друго издање. Београд, 1913, стр. 85—87; 308—309; Ј. Д. Поповић, *О хајдуцима.* Кн. I, II, Београд, 1930; С. Ма-

мија. Со прераснувањето на индивидуалниот протест во здружен, колективен, со појавата на ајдутските дружини, но веќе одмаздници за народните страдања и понатаму — на свесни носители на неминовниот здружен отпор против поробувачите и на борбата за нивно секојдневно уништување, особено на злосторниците, ликот на ајдутинот во песните прераснува во светол лик на народен борец-заштитник. Тој е обичен лик на јунак од народот, суров кога одмаздува за народните несреќи или на предавниците, но е и човек со високо чувство на другарство во

---

т и ћ, *Творци народноі еūа. Хајдуци.* — СКГ (Нови Сад), XXXIII, 1931, стр. 509—515; Б. К о н е с к и, *Нашаūа народна ūоезија како одраз на внаūрешноūо революционерно движење.* — Македонска мисъл, (София), II, 1946, кн. 1—2; М. M u r k o, *Tragom srpko-hrvatske narodne epike.* I, II, Zagreb, 1951; И. М. Ш е п т у н о в, *Болгарские гайдутские песни.* Сборник „Славянский фольклор“. Новая серия. т. XIII, М., изд. АН СССР, 1951, стр. 241 + 266—290; В. И љ о с к и, *Народни ајдучки ūесни.* — Литературен збор (Скопје), 1954, бр. 1, стр. 3—13; В. Ђ у р и ћ, *Срūскохрваūска народна еūика.* Сарајево, 1955; М. И б р о в а ц, *Сродносū срūске и новоīрчке народне ūоезије.* Во зборникот: „Rad kongresa folklorista Jugoslavije u Varaždinu 1957“. Zagreb, 1959, str. 213—221; — Les affinités de la poesie populaire serbe et néograeque. — Godišnjak, knj. I, Balkanološki institut, I, Sarajevo, 1957, str. 431—434; *Анūолоīија народних еūских ūесама,* т. II, Избор и белешке В о и с л а в а Ђ у р и ћ а. Нови Сад, 1958; И. М. Ш е п т у н о в, *Эпические песни народов Югославии.* Во кн.: Эпос славянских народов. М., 1959, стр. 189 — 192; Н. Г р и д а с о в а, *Гайдук и народ в болгарских народных песнях.* — Ученые записки Тобольского гос. пед. ин-та, 1958 стр. 65—85. S. N a z e č i ć, *Iz naše narodne epike. I. dio. Hajdučke borbe oko Dubrovnika i naša narodna pjesma* (*Prilog proučavanju postanka i razvoja naše narodne epike*). Sarajevo, 1959, 227 str.; Sarajevo, 1959, 227 str.; Х. П о л е н а к о в и ћ, О *македонској народној књижевносūи* Во кн.: „Македонска књижевност“, Београд 1961 (СКЗ. Коло LIV, књ. 368), стр. 29—99 (особено главите 9 и 10); *Българско народно творчество в дванадесет тома.* Том втори:. Хайдушки песни. Отбрал и редактирал Димитар Осинин, София, 1961 (воведна статија: Хайдутството в народните песни, стр. 5—64); К. П е н у ш л и с к и, *Црвен се бајрак развева. Народни борбени ūесни.* Скопје, 1965 (Увод: „Македонската народна борбена поезија“, дел II, стр. 10—28); Г. Д а н ч е в, *За ūоеūикаūа на хайдушкиūе народни ūесни.* — „Трудове на Висшия пед. институт в Търново“. т. II. София, 1965, стр. 231—270; T. Č u b e l i ć, *Epske narodne pjesme,* Zagreb, 1965; Ц. Р о м а н с к а-В р а н с к а, *Общи особености на българските и сръбските хайдушки песни.* Сб. „Славистика“, II, София, 1968, стр. 379—407; *Македонско народно ūворешūво.* Уредник Душко Наневски: *Ајдуūски и револуционерни ūесни.* Избор Јован Бошковски и д-р Кирил Пенушлиски. Редактор д-р К и р и л П е н у ш л и с к и, Скопје, „Македонска книга“ 1969 (Предговор од д-р К. Пенушлиски, стр. 5—18); Г. Г. Б о т е з а т у, *Фольклорные жанры и историческая действительность* (по материалам молдавско-гайдуцкого фольклора). Автореферат диссертации на соискание ученой степени кандидата филологических наук. Кишинев, 1965, 16 стр.; Б. К о н е с к и, *Јазикоū на македонскаūа народна ūоезија.* Скопје, МАНУ, 1971, стр. 66—74 (особено главата: Јазикот на песната за Кузман Капиман); *Славянский и балканский фольклор.* Генезис, архаика, традиции (АН СССР. — Ин-т славяноведения и балканистики). Отв. ред. И. М. Ш е п т у н о в, М., „Наука“, 1978, II изд. (I—1971 год.); С т. С т о й к о в а *Общи черти и различия между българските и сръбските хайдушки и грцките клефтически песни.* Во зб.: „Славянска филология“, 1973, т. XIV; И. М. Ш е п т у н о в, *Жанры хайдуцкого фольклора.* Во зб.: „Доклады и сообщения советской делегации. III Международный съезд по изучению стран юго—Восточной Европы (Бухарест, 4—10 сентябрь 1974). М., 1974, стр. 1—13; Ф. С у љ а, *Моūив качаковања-хајдуковања у албанској, односно срūско-хрваūској народној ūоезији.* Во зб.: „Научни састанак слависта у Вукове дане. Београд—Приштина—Тршић, 13—19.IX 1976“, стр. 457—465; В. Б о в а н, *Срūске народне ūесме са Косова и Меūохије.* Приштина 1977 (III, Епске народне песме, стр. 236—456); С т. С т о й к о в а, *Из поетиката на българските и сръбскохрватските хайдушки песни.* Поетично време и пространство. Во зб.: „Сла-

борбените походи на дружината, готов на саможртва, трогателно нежен кон горага-закрилница и кон своите најблиски од семејството, непосредно изложени на жестоките во немоќта удари на непријателот. Ликот на ајдутинот постепено израснува во лик на борец за социјални права, имено, во општествените услови на отоманската империја, тој сѐ повеќе истапува не само против политичките властодржци, но и против грабителите од секаков вид, па и против домашните.[9] Сличен е развојниот лик на ајдутинот и кај другите балкански народни кои подолго останале под османлиското ропство и во XIX век. Ваквата еволуција на ликот на ајдутинот кај овие балкански народни, несомнено се должи на адекватните историско-општествени и економски услови на живот во овој период и на сличниот развој на ајдутското движење. Во поновите ајдутски песни посилно е нагласен и патриотско-револуционерниот момент.

Ајдутските песни, како и другите историско-епски песни од овој период што говорат за народните страдања и отпори и кои се во својата основа епски, наративни, особено српскохрватските, широко се напојуваат и со лирски и драмски елементи (поумерен е овој продор во српскохрватските песни), особено песните од XIX век. Како жанр тие се сите блиски кај балканските народи и со типолошки исти ликови на јунаци. Народниот пејач во нив престанува да ја има улогата на спокоен раскажувач на далечни настани и историски збиднувања. Тој, се чини, се чувствува како современик и сведок. При тоа тој секогаш умее најсоодветно да ги одбере најјаките и во исто време најтипичните моменти од животот на носителите на отпорот и да ги пренесе во поетските раскази кратко и концизно, но во драмска кулминативна позиција и со емоционална озраченост. Затоа се и најчесто изградени на еден мотив и во форма на дијалог или монолог. Ваквиот тип на историско-епска песна го отвора понатаму патот за развиток и на комитската песна и воопшто на револуционерната кај балканските народи, но со идејно јасна концепција за борба и со оптимизам што ги совладува и тажните епилози на индивидуалните трагедии.

Корените на историско-епската песна одат, може да се тврди, далеку во минатото. Со право некои научници, како на пр. советскиот фолклорист Б. Н. Путилов, епските песни од Косовскиот циклус, ги третира како еден вид преоден тип од епско-историска кон историско-епска песна[10]. Во поделбата на јужнословенската епика косовските песни тој ги одделува во групата „реално-историска епика", издвојувај-

---

вянска филология",София, БАН, 1978, т. XVI, стр. 335—348; S. Domokos, *Les traits communs dans les ballades de type haidouk des Balkans et de l'Europe centrale*. Actes du Premier Congress International des Etudes balkanique et sud-est européennes, VII, p. 903—913 и др.

[9] В.: Н. Гридасова, *Тема социальной борьбы в болгарских гайдутских песнях*. — Ученые записки (Тамбов), IV, 1951, стр. 59—106; В. и другите трудови од истиот автор и воопшто литературата приведена во забелешка 8 од нашиов прилог.

[10] Б. Н. Путилов, *Русский и южнославянский георический эпос*. Сравнительно -типологическое исследование. М., 1971, 313 стр. Види глава 3: „Реально-исторический эпос", стр. 281—304.

ќи ги на тој начин од јуначко-историските песни за Марко Крале и други слични јунаци, поместени во разделот „јуначко-историска епика“.

Во основата на епските песни од Косовскиот циклус се епски раскази за косовската трагедија, со историски и измислени ликови, меѓу кои во идеална светлина на јунак е покажан Милош Обилиќ (ист. — Кобилиќ) што има и историска подлога[11]. Меѓутоа, тој не е насликан во духот на старата јуначка поезија хиперболизирано, како што и непријателот не е претставен чудовишно. Фантастичните елементи (соништа, претскажувања — прокоби и сл.) што се сретнуваат во поетската структура на овие епски песни, како појави на алогичното мислење, живееле долго во сознанието на луѓето во средновековието како можна реалност, а евидентни се и денес. Со развојот на косовската легенда тие наоѓале сѐ поширок простор во поетското платно, вткајувајќи во него недофатливи нишки на таинственост[12]. За разлика од јуначките песни, во песните од косовскиот круг, такаречи, нема и повторувања, макар што поетските раскази течат полека, со величествена патетичност и драмска напрегнатост. Меѓутоа, значајно е што и во оваа голема народна трагедија народот согледал пред сѐ појави на непоколебливост и сила. Овие песни гледани од формално-поетски аспект се разликуваат со епски развиеното дејство и од поновиот тип на историско-епските песни.

Во рамките на типот на епско-историската песна од ваков преоден вид, се чини, би можеле да се постават и епските песни за Момчилјунак и Дојчин-јунак. И едниот и другиот јунак ги восприемаме и како јунаци од типот на Марко Крале, и како обични луѓе на патријахално семејство, со нежно приврзана за нив сестра, готова да се жртвува за нив, како и тие за неа. Во композицијата на песната за Болен Дојчин суштествена улога имаат и социјалните моменти. Песната за Болен Дојчин продрела и кај романскиот и албанскиот народ при што претрпела соодветни измени во духот на традиционалната епска поезија кај овие народи. Во новата етничка средина нашата песна ќе стана пократка по обем, со постегнато дејство и ќе се здобие со нови лирски елементи, како и други особености, својствени на епската традиција на таа средина[13]. Но, типолошки тие песни остануваат исти.

И јуначките епски песни познати како бугарштици се одликуваат со слични поетски својства како и песните од Косовскиот циклус, но имаат како што е познато, подолг стих (најчесто петнаестерец и шеснаес-

[11] Е. П. Наумов, *Южнославянский эпос и проблемы сербского средновековья.* Во кн.: „Славянский и балканский фольклор“. М., 1971, стр. 5—52. В. и: Ц. Органциева, „*Осврт врз изучувањата...*“

[12] Во поетската стуктура се широко застапени мотиви со злосутни соништа, претскажувања-прокоби и сл., меѓутоа, тие имаат повеќе поетска функција.

[13] A. Fochi, *Das Ditschin — (Doicin —, Dojčin —, Дойчин) Lied in der südosteuropäischen Volksüberlieferung.* — Revue des études sud-est européennes, 1965, br. 1—4; В. М. Гацак, *Восточно-романский героический эпос. Исследование и тексты.* М., 1967 (АН СССР — Ин-т литературы им. А. М. Горького); В. Јакоски, *Сижетната обработка на мотивот за болниот јунак во македонската и албанската јуначка народна песна.* Во зб.: „Рад XX конгреса СУФЈ у Новом Саду“. Београд, 1978, стр. 443—453.

терец)[14]. Во нив се појавуваат многу јунаци познати и од јуначките песни во десетерец. Преку честиот рефрен во нив особено се потцртува и емоционалниот карактер на речта. Тие со сета своја структура напомнуваат, може да се рече, на песни настанати набргу по настанот.

Од осумдесетите години на минатиот век започна и публикувањето на зборници со епски песни на Муслиманите од Босна и Херцеговина, кои припаѓаат на српскохрватското јазично подрачје[15], но се со подруга идејна насоченост. Како тип на епски песни тие се блиски до ускочките и ајдутските историско-епски песни. Разликите во поетиката меѓу христијанските и муслиманските епски песни, но главно од „краинскиот тип", кој претставува т.н. повисок тип на муслиманската епика, истакнати се во трудот на Ал. Шмаус за краинската епика[16]. Меѓутоа, Ѓ. Бутуровиќ, врз основа на епските песни на Муслиманите од Босна и Херцеговина од збирката на К. Херман кои потекнуваат од разни краишта, докажа дека се поетските разлики меѓу муслиманските епски песни од ова подрачје и српскохрватските епски песни воопшто од овој период, минимални[17].

Основни карактеристики на епските песни на јужнословенските и воопшто на балканските народи од поетски аспект несомнено се следните — сижетната заокруженост, еднонасоченост и концентрација на дејството. Овие особености се реализираат со разни композициони шеми и со други средства на композицијата. Понекогаш во композицијата на песните е вклучена како самостоен елемент, но со подредена улога, т.н. „предисторија", пофункционално застапена во историско-епските песни, особено во ајдутските, и широко развиена во муслиманските песни од српскохрватското јазично подрачје. На тој начин преку неа се појавува и втор сижетен план во песната, кој фрла извесна светлина и на предисторијата на настанот што се опишува.

Укажувајќи на разликите меѓу христијанската епика и муслиманската, при што, како што напомнавме, Ал. Шмаус ја имаше предвид главно „краинската епика", тој дојде до погрешни констатации за структурата на муслиманската епика од Босна и Херцеговина воопшто, истакнувајќи ги како нејзини карактеристики дволинејноста на дејството, од што се јавувала и тенденцијата кон опширност. Несомнено, дека муслиманската епика од Босна и Херцеговина се создавала во автохтона

---

[14] V. Bogišić, *Narodne pjesme iz starijih najviše primorskih zapisa.* Sabrao i na svijet izdao V. Bogišić. Knjiga prva. Sa raspravom o „bugaršticama" i s riječnikom. Biograd 1878. — Glasnik Srpskog učenog društva. Drugo oddelenje, knjiga 10.

[15] В.: Đ. Buturović, *Epska narodna tradicija Muslimana Bosne i Hercegovine od početka 16 vijeka do pojave zbirke Koste Hörmana* (1888). Posebni otisak Glasnika Zemaljskog muzeja, „Etnologija", sv. XXVII/XXVIII, Sarajevo, 1972/1973.

[16] Al. Schmaus, *Studije o krainskoj epici.* — Rad JAZU, 297, Zagreb, 1953, str. 89—247.

[17] Đ. Buturović, *Studija o Hörmanovoj zbirci muslimanskih narodnih pjesama.* Sarajevo, 1976. Види и.: Ц. Органџиева, *Карактеристиките на епските песни на Македонците-Муслимани од Делчевско* (Пијанец). — Библиотека на списанието „Македонски фолклор", 9. Скопје, 1981, стр. 7—52.

етничка средина и има свои особени поетски особености, макарштo е во основата поетскиот јазик на традиционалната српскохрватска поезија. Но, епските муслимански песни од другите области на Босна и Херцеговина ги немаат истите карактеристични црти на песните од „краинскиот тип". Тие се многу поблиски до јужнословенските епски песни по композицијата и за нив не се така карактеристични дволинејноста и опширноста, ниту стремежот кон сензационалноста и авантуристичноста и при тоа поумерена е употребата на историско-културниот материјал, како што во своите трудови за муслиманската епика укажа многу документирано Ѓ. Бутуровиќ. Не е исклучена можноста и за директно турско-ориентално влијание во насока на посебниот пат на развиток кај краинската епика, при што посебна улога можеле да имаат и дервишите, така што нема основа да се смета дека таа епика го открива процесот во еволуцијата на јужнословенската епика. Како доказ можат да послужат и сличните големи епски песни, еден вид песни-романи, какви што има кај турско-монголските народи, најчесто познати со називот „дастани".

По истакнатите сознанија за муслиманската епика од Босна и Херцеговина не би можеле да се согласиме ниту со советскиот научник А. В. Десницкаја, која особените композициони и стилски карактеристики на „краинската епика", а не на пр. на песните од зборникот на К. Херман, во кој има песни од сите области на Босна и Херцеговина, ги споредува со поетските карактеристики на северно-албанската епика, така што доаѓа до погрешни тврдења[18].

Поголемиот број на епските песни за јунаци кај албанскиот народ, всушност се типолошки многу слични со историско-епските песни за јунаци кај јужнословенските народи, како и кај романскиот народ. Типолошките историски категории на епските песни кај балканските народи што долго време живееле во адекватни историски услови во суштина се исти: тие имаат епски песни од постариот период од јуначко-историски тип (во групата на кои ние ги одредуваме и јуначките песни означени од некои научници како епски песни со „фантастично-историски карактер"[19]; имено, на мислење сме дека и едните и другите, пред сè, ги обединуваат позитивните јунаци во основа од ист тип кои главно

[18] Види забелешка бр. 1.

[19] Види спом. труд од Б. Н. Путилов за руската и јужнословенската епика, приведен во нашиов прилог во забелешката бр. 10. Б. Н. Путилов во споменатиов труд ја дели јуначката епика на три раздела: „Фантастико-исторический эпос", „Героико-исторический эпос" и „Реально-исторический эпос". Во зб.: „Български юнашки епос" — СБНУН, кн. LIII, София, 1971, јуначката епика е поделена на три раздела: „А. Песни с историко-героична тематика", „Б. Песни с фантастично-легендарна тематика" и „В. Песни с битова и новелистична тематика". Овие поделби, не ги применуваат доследно типовите категории на епските песни во нивната историска еволуција; сите потекнуваат од ист историски период на феудално-класни односи и имаат иста претстава за позитивен тип на јунак-богатир. Фантастичните елементи долго се чувале во сознанието на луѓето во патријархални услови на живот, но тие елементи во песните имаат, пред сè, поетска функција во идеализацијата на јунакот-симбол.

Во нашиов труд не го привлекуваме материјалот на митолошките песни, исто епски по начинот на раскажување, но со подруги поетски карактеристики и осмислувања.

дејствуваат во рамките на одредени политички историски околности на одредено класно феудално општество и на оформено патријахално, семејство), макар што се кај некои народи пооскудно застапени или се откриваат нивни траги во подоцнежните типови категории на епски песни, и епски песни со реално историски карактер за кои го применуваме терминот — историско-епски песни[20].

Советскиот научник В. М. Гацак проучувајќи ги типовите категории на историско-романската и на јужнословенската епика, укажува на неопходната примена, имено на историско-еволуционата типолошка оценка[21], за што се застапуваат многу основано и други научници[22]. На мислење сме дека ваквиот пристап би можел да придонесе и за терминолошкото средување на епскиот материјал кај балканските народи воопшто.

И народните пејачи со неверојатен усет ги разликуваат типолошките историски категории, така што одделните типови категории на епски песни ги сочувале своите посебни поетски особености и до денес.

---

[20] Б. Н. Путилов, *Русский и южнославянский героический эпос*, стр. 304.

[21] В.: В. М. Гацак, *Восточно-романский героический эпос* (Труд приведен во забелешка бр. 13). Слични мислења се застапени и во трудовите: Al. Schmaus, *Die balkanische Volksepik, Typologie und Kontinuitätsproblem*. — Zeitschrift für Balkanologie, I, Wiesbaden, 1963, s. 133—152; В. К. Соколова, *О некоторых закономерностях развития историко-песенного фольклора у славянских народов*. Во кн.: „История, фольклор, искусство славянских народов". Доклады советской делегации. V Международный съезд славистов (София, сентябрь 1963)", стр. 461—482; К. И. Смирнов, *Славянские эпические традиции. Проблемы эволюции*. Москва, 1974 262 стр. (АН СССР. Ин-т славяноведения и балканистики); А. А. Колева, *Поетиката като критерий за типологична характеристика на южнославянския народен епос*. Во зб.: „Славянска филология", София, БАН, 1978, т. XVI, стр. 349—363 и др.

[22] Албанските фолклористи на пр. употребуваат подруги и притоа разни научници разни термини за одделните типови категории на епски песни што доаѓа до израз особено при класификацијата. Види за тоа: В. Јакоски, *Националната мисла одразена во албанската леѓендарна поезија*. Во зб.: „Бигорски научно културни собири", 1974—1975. Скопје, 1976, стр. 22—36. Самиот автор „легендарните" албански епски песни (главно од циклусот за Мујо и Халил) ги смета за „јуначки", меѓутоа, како типова категорија тие одговараат повеќе на историско-епските песни (од средниот период, според периодизацијата на Караџиќ), какви што се епските песни од српскохрватстото јазично подрачје — ускочките, ајдуските и на Муслиманите од БиХ.

КИРИЛ ПЕНУШЛИСКИ (Скопје)

# МАКЕДОНСКО—ТУРСКИ ПРИКАЗНИЧНИ ПАРАЛЕЛИ
## (ВРЗ ПРИКАЗНИТЕ НА МАРКО ЦЕПЕНКОВ)

Во нашиот труд *Турски елементи (влијанија) во македонскиот фолклор*[1] ние накусо го разгледавме овој проблем, посебно доминантното влијание на турските приказни врз македонските приказни. Веќе тогаш истакнавме дека е доволно да се изврши попатно срамнување на нашите приказни со застапените типови турски приказни во студијата *Типови на турските приказни* на Волфрам Еберхард и Пертев Наили Боратав[2], за да се согледа нивната тематска блискост и идентичност за многубројни приказни. Но, турскиот извор се согледува и во заедничките имиња на хероите на приказните (аждери, дефови, ифрити, дервиши, арапи — како натприродни суштества; садријазами и паши, бегови и ефендии, рицали, азнатари и сејмени, лали и телали, арамии и кесеџии и др.), во турските географски имиња и топоними (Стамбол, Измир, Анадол, Едрене, Шам, Јуско́дар и др.), во мотивите за верата во фатализмот и претскажувањата на судбината и среќата (касметите). Турскиот извор за одделни наши приказни се потврдува и од други сигурни белези: од нивните турски наслови и поднаслови пред сѐ, и од употребата на бројни турски пословици во оригинал или во превод.

Во фолклористиката и пред ова постоеја сериозни укажувања за поврзаноста на македонските приказни со турското приказнично творештво. Така, Јиржи Поливка посочи за дваесетина приказни од збирката *Јужномакедонски приказни* од Стефан Верковиќ[3] соодветни турски варијанти во своите коментари.[4] Во студијата *Али Баба и четириесет разбојници*[5], тој заклучи дека македонската варијанта на оваа приказна е најдобро сочуваната. И во студијата *Маѓесникот и неговиот*

---

[1] Кирил Пенушлиски, *Турски елементи (влијанија) во македонскиот фолклор, Библиотека „Литераутрен збор"*, Реферати на македонските слависти за VII меѓународен славистички конгрес во Варшава, Скопје, 1973, 115—123.

[2] *Typen türkischer Volksmärchen* von Wolfram Eberhard und Peter Naili Boratav, Wiesbaden, 1953 (натаму цитирано EBBO).

[3] *Lidové povídky jihomakedonské z rukopisů St. Verkovičových*, vydali Petr A. Lavrov a Jiří Polívka, v Praze 1932.

[4] Исто, 385—525.

[5] J. Поливка, *Али баба и четрдесет разбојника*, Зборник за народни живот и обичаје Јужних Словена, XII, 1, 1—48.

*ученик*[6], во споредбите, тој наведе и шест македонски варијанти. Да не ги наведуваме и другите слични укажувања, меѓу кои и некои наши[7].

Во рефератов (тој е дел од една покомплексна студија за овој проблем) ние ќе се обидеме врз материјалот што го пружаат објавените приказни на Марко К. Цепенков[8], по приказнични разновидности, низ примери и споредби, да покажеме колку било силно прифаќањето на турските приказни во нашиот народ како природен процес и резултат на заедничкото петвековно живеење. Пред тоа да подвлечеме дека прифаќањето се вршело, главно, во градовите, веројатно најмногу во XIX век, кога се засилило и населувањето на Македонците во нив. Овој заклучок е логичен. Познато е дека Турците живееле повеќе во градовите, помалку во селата. Од друга страна, и скудните податоци за раскажувачите на нашите приказни, што ги оставиле нивните собирачи, потврдуваат дека речиси сите раскажувачи се од градска средина. Инаку, Македонците слушале турски приказни во разни прилики, во меѓусебните контакти со Турците (во чаршиски разговори, во кафеани и анови и сл.). Турскиот јазик не им бил пречка: речиси секој чаршиски човек и еснаф во тоа време го владеел турскиот јазик; без него потешко се опстанувало. И нашиот Цепенков го знаел турскиот јазик. Од својот учител по турски јазик тој забележал две приказни: *Турскиот цар и ослепениот крал* (Цепенков 4, приказна 171) и *Тројца светци што вечераа у кадијата.* (Цепенков 4, приказна 198).

Најсетне, посебно треба да истакнеме дека одделни приказни можело да се прифаќаат и од разни книжни извори, преку српски или бугарски преводи на популарни изданија со приказни (1001 ноќ; арапски или персиски приказни).

Како што е познато, објавениот фонд на приказните на Марко Цепенков се доближува до бројката од 700 разновидни приказни. Застапеноста по разновидностите е нееднаква, но реалистичните разновидности доминираат, што е нормално. Приказни за животни (и басни) има само 39.

## II.

1. Приказната *Лисицата стоумница и јазовецо двоумник* (Ц. 7) одговара на турскиот приказничен тип EBBO 1 = AT 41. Во турските варијанти улогата на јазовецот ја игра волк, мечка или свиња. Наместо овие животни, кај Цепенков страда лисицата. Разликава, можеби, произлегува од различната улога што лисицата ја има во нашите приказни

---

[6] J. Поливка, *Магесникот и неговиот ученик,* Сборник на народни умтворения, наука и книжнина, XV, София, 1898, 399—448.

[7] Кирил Пенушлиски, *Македонски приказнични варијанти од типот AT 834,* Македонски фолклор, IX, 18, Скопје, 1976, 37—45.

[8] Марко К. Цепенков, *Македонско народно творештво во десет книги,* Скопје, 1972 (второ издание: 1980), книга 2—7 (натаму цитирано Ц).

(па и во европските) во споредба со турските приказни, во кои таа не е само умно животно, туку и пријател на луѓето: на сиромасите, на јунаците, принцезите.

Литература: A. Graf, Die Grundlagen der reineke Fuchs, FFC 41 (наведени се и персиски и други паралели).

2. Приказната *Рибарот, смокот, 'ртот, коњот и лисицата* (Ц. 9) се поклопува со турскиот тип EBBO 48 = AT 155. Основните низи на нашава приказна не покажуваат битни разлики со оние од турскиот тип И во турската приказна лисицата го спасува рибарот од неблагодарната змија. Разликата е само во консултираните животни: наместо 'рт и коњ во турската приказна се јавува дрво и вол. Во една друга наша варијанта (Ц. 37) консултираните животни се вол, магаре и овци.

Некои наши и турски варијанти имаат и еднакви проширувања: од благодарност што го спасила од змијата, човекот (рибарот) ѝ ветил кокошки на лисицата. Меѓутоа, наместо кокошки, тој во вреќата ќе го донесе своето куче. Така лисицата настрадала или го изгубила опашот.

Приказнава се наоѓа и во Панчатантра. Турците веројатно ја презеле преку Персија.

3. Приказната *Арсланот, мачорот и мачорчето* (Ц. 13) покажува голема сличност со турската приказна EBBO 12, што има само една варијанта. Основната разлика: лавот во турската приказна остарел па се договорил со една мачка таа да му ги лови глувците. И во двете приказни, мачето не го послушало советот на татка си (мајка си), ги давело глувците без мера и поради тоа останале без работа. Мачката била принудена на лавот да му носи мачиња наместо глувци. Лавот ја открил измамата, па натаму тој ловел мачки.

Варијанта на приказнава во Тути-наме, откаде веројатно потекнува.

Литература: Friedrich Giese: Türkische Märchen, Jena, 1925, 201—4.

4. Приказната *Ламјата што му дааше на еден човек секое утро по еден камен* (Ц. 63) во своите основни низи, без проширувањата, одговара на турскиот приказничен тип EBBO 49: 1. Еден човек секојдневно ѝ давал на една змија млеко; таа нему еден златник; 2. Кога тој отишол на аџилак, млекото продолжил да го носи синот; тој решил да ја отепа змијата и сето злато да го земе; 3. Тој само ја ранил змијата, таа го усмртила; 4. Кога се вратил таткото, иако се обидел, не успеал змијата да ја смири.

Проширувањата кај Цепенков, главно, се однесуваат на вметнувањата и на анегдотско-реалистични елементи. Имено, негативната алчност ѝ се припишува на жената на синот, бидејќи таа го наговорила да ја отепа змијата и одеднаш да ги земе сите бесценети камења. На крајот, момчето ќе оздравее кога ѝ шмукнал крв од прстот на својата жена со прелага, по совет на ламјата. Пријателството меѓу ламјата и човекот продолжило. Жената умрела, а момчето се преженило за мирна и кротка жена, а не жена-змија.

## III

Во збирката на Марко Цепенков има околу (6 волшебни приказни. Речиси секоја има соодветни варијанти меѓу турските приказни, независно што најчесто се во прашање интернационални мотиви, што допушта евентуални други извори за нашиве приказни. Ќе го покажеме тоа со некои потипични примери.

5. Приказната *К'сметлијата што се сторил цар* (Ц. 129) во споредба со турскиот приказничен тип EBBO 67 = AT 676 покажува незначителни разлики: 1. Сиромав преноќева во воденица; 2. Доаѓаат животни и раскажуваат: а) дека на одредено место има благо, б) дека еден извор на овој или оној начин може да протече; в) дека слепец на одреден начин може да прогледа; 3. Човекот ќе постапи така, ќе се збогати и ќе се ожени; 4. Еден друг човек, кој ќе постапи како сиромавиот, животните ќе го растргнат.

Наши варијанти: Шапкарев 53 и 174.

6. Приказната *Мрзливио ќелеш и змијата* (Ц. 71) речиси и во подробностите одговара на турскиот тип EBBO 69 = AT 675 + (AT 707). Единствената разлика, ако така може да се каже, е што на ќелешот чудесната сила му ја подарува една змија, што тој ја спасил, а не риба.

Турски варијанти има малку. Варијанта: Шапкарев 105. Инаку, сижетов е доста раширен. Постојат и литературни обработки (Базиле, Пентамерон, I, 3; Страпарола III, 1); дури и еден руски детски филм врз негова основа („По щучьему велению"). Наводната кражба на позлатена чаша се среќава во Библијата (Битие 44) и во библиските легенди.

7. Приказната *Дрварот што разбираше јазиците на животните* (Ц. 84) припаѓа кон раширениот мотив во светскиот фолклор за немуштиот јазик и одговара на турскиот тип EBBO 56 = AT 670, со следниве мотивски низи: 1. Еден човек спасува змија. Од благодарност таа му ја дава способноста да го разбира јазикот на животните; 2. Човекот ќе умре, ако ја каже својата тајна; 3. Слушајќи ги разговорите на животните, тој се збогатува, наоѓајќи злато; 4. Неговата радознала жена ќе го притисне да ја каже тајната; тој ѝ ветува дека дома, во одредено време, ќе го стори тоа; 5. Човекот ќе чуе како петелот го исмејува, дека тој не може да излезе на крај со една жена, а тој — петелот — може со дваесет; 6. Човекот се опаметува, ја истепува жената за да не го прашува понатаму.

Кај EBBO се наведени девет турски варијанти. Нашава варијанта во целост одговара на типот IV, 8, со епизодата за разговорот меѓу коњот и кобилата (дека таа носи четири терета), што е повод за смеата на човекот и притисокот на жена му да каже зошто се смеал. Според А. Арне (FFC 15) епизодава е позната само во Југоисточна Европа. Турскиот тип одговара на западно-азиско-европските одредби на Арне типовите (FFC, 96, с. 53). Приказнава се среќава и во збирката 1001 ноќ.

8. Приказната *Трите сестри, најмалата се стори царица и роди дете Ѕвездалија* (Ц. 95) одговара на турскиот тип EBBO 239 = AT 707

+ (AT 300), со 41 забележана варијанта, меѓу кои и една од Битола. Овој податок, ни се чини, укажува дека тој циркулирал и во Македонија. Кај Шапкарев две варијанти: 115 и 124.

Стит Томсон (The Folktale, New York, 1946) посочил над 400 варијанти од целиот свет. Анализа на сижетот: Болте-Поливка 2, 380—394 со широка библиографија (меѓу кои и на јс народи). Според В. Јунгман, потеклото негово од Византија (300 години пред нашата ера). Приказнава се наоѓа иво збирката 1001 ноќ (E. Littmann, Die Erzählungen aus den tausendundeine Nächten, Bd. 5, 159—228). Сижетот е основата за Пушкиновата „Сказна за царот Салтан".

9. Приказната *На боїатио што му излезе еден Араи на йаш и му рече: На младос сака да шріа рааш, али на сшарос* (Ц. 111) е варијанта на типот EBBO 136 = AT 577 (948). Широкиот наслов на приказнава јасно ја кажува суштината на сижетот. Богатиот човек се определил да живее спокојно на старост, па изгубил сè што имал: жената (и децата), имот. Откако ги поминал сите искушенија, тој на крајот станал цар и живеел спокојно до својата смрт заедно со семејството.

Турски варијанти има околу 30. Постои и византиска верзија христијанизирана во уводот и заклучокот. Приказнава се наоѓа и во збирката 1001 ноќ (E. Littmann, св. 3, 784—701).

10. Приказната *Сиромавиош и чучурлиїаша шшо му јадела йросошо* (Ц. 74) во својата целокупна основа одговара на турскиот приказничен тип EBBO 176 = AT 563, со посочени 23 варијанти: 1. Еден сиромашец плаче затоа што загубил скап предмет. Му се појавува Оф-лала (чудесен Арап)) и му дава магаре што прави злато; 2. Магарето ќе му го украдат; 3. При повторното плачење, тој ќе добие чаробно столче; 4. Столчето ќе му го заменат со обично столче; 5. При повторното плачење, тој ќе добие чудесен боздоган; 6. Со негова помош, тој ќе си ги поврати магарето и чаробното столче.

Во нашава приказна, волшебните предмети (магаре, прачка и боздоган), сиромавиот ги добива од царот на чучурлигите (Варијанта Д. Мирчев, СбНУ IX, 158, од Ресен). Во една турска варијанта (Vasfi Mahir, En guzel Türk Masallari, Istambul 1934, 68—70) јаребици го одведе сиромавиот во воденица, каде му се појавил Арапот со чудесните предмети.

Варијанти: Болте-Поливка I, 346. А. Арне посочува азиски, индиски и европски варијанти (вклучително и на јс народи) во FFC 96, 52. Монографска студија: A. Aarne, Die Zaubergaben, Journal de la Société Finno-ougrienne, XXVII (1909), 1—96.

К. Крон претполага индиско потекло на овој сижет и пренесување преку Мала Азија.

11. Приказната *Дешешо од дрвароש шшо му йораснаа два роїа и две шојаїи, еднаша чоечка и друїаша маїарешка, и дуња ѓузели* (Ц. 98) одговара на турскиот тип EBBO 174 = AT 567, што има поголем број варијанти. Мотивските низи, главно, се поклопуваат со нашава приказна, освен во некои подробности.

Сижетов е раширен во ориенталните и афричките земји; се наоѓа и во Тути-наме; му се припишува индиско потекло (А. Арне и К. Крон во FFC 96, 43—48). За блискоста на соодветните европски и турски приказни: A. Aarne, Märchenforschungen 1908, 147—200. Детална обработка на сижетот: С. Томсон (The Folktale: 28, 30, 75, 281, 444).

12. Приказната *Четириесетте царски синои и четириесетте снаи, ѓолемата змија, ламјата, арапо, царо и дервишот* (Ц. 90) претставува контаминација на турските типови ЕВВО 96 и ЕВВО 77 (АТ 513 А). Во последниов тип се јавуваат истите необични помошници-јунаци од приказната на Цепенков: јунак што јаде леб од целокупното брашно што го мелат 12 воденици, Чекор планина, чудесниот стрелец и Шмркни море.

13. Приказната *Бабината мома Злата позлатена* (Ц. 54) одговара на турскиот приказничен тип ЕВВО 89 (АТ 408), за кој се посочени 40 варијанти. Нашата приказна особено е блиска до варијантата на И. Кунош (Türkische Märchen aus Adakale, Leiden, 1905, № 24).

Овој приказничен мотив во кој непознатата девојка ги врши домашните работи, додека бабата еднаш не ја изненади (потоа таа засекогаш останува човек), за да може принцот да ја најде, е мошне прочуен. Опера на Прокопјев: *Любовь к трем апельсинам.*

14. Приказната *Вези, моме, не вези мртов ти е к'сметот* (Ц. 131) претставува многу блиска варијанта на турскиот тип ЕВВО 185, во неговите основни низи. И приказната *Самовилите што ѓо умреа момчето* (Ц. 48), исто така, е варијанта на овој тип, но проширен со мотивот за барање помош од сонцето. Варијанта: Шапкарев 146.

15. Приказната *Јаболкницата и трите браќа* (Ц. 44) претставува мошне скратена верзија на турскиот тип ЕВВО 73 (АТ 301) со 35 познати варијанти.

Посочени варијанти во светскиот фолклор: Болте-Поливка 2, 313. Нашава приказна блиска до И. Кунош, Адакале 2, 28 № 5. Варијанти кај Шапкарев: 13 и 191.

16. Приказната *Лисицата што му јадеше пасапо на воденичарот* (Ц. 18) припаѓа кон турскиот приказничен тип ЕВВО 34 (АТ 545 В), за кој се евидентирани 16 варијанти; најблиски до нашава приказна варијантите под е) Анкара 3, 36 и х) Анкара 45, 9.

Мотивски низи: 1. Една лисица го оштетува еден воденичар; бидејќи таа ќе му вети дека ќе му направи големо добро, тој ја пушта; 2. Лисицата оди кај еден падишах, му го кажува богатството на „Каллиниот падишах" (воденичарот) и му ја бара раката на принцезата за него; 3. Двајцата доаѓаат кај падишахот сосема „голи" и изјавуваат дека тие патем несреќно ги изгубиле сите свои подароци и парите; 4. Богато надарен, враќајќи се дома со годеницата, по наговор на лисицата овчарите ќе кажат дека сите нивни овци му припаѓаат на воденичарот; 5. Лисицата со предага претходно излажала еден див да изгори во својата

палата; го води сега воденичарот во „неговата“ палата; 6. Лисицата се претворува умрена; нејзиниот труп воденичарот го фрла; 7. Лисицата му ја предочува на воденичарот неговата неблагодарност и кога таа навистина ќе умре, тој ќе ја закопа достојно.

17. Приказната *Царицата што била тешка и видела сон ако изеи една зелена слива ќе роди; и царо што најде слива во градината од еден силен Арап и му го такса син му на Арапо од петнаесет години да си го земи* (Ц. 73) се разликува од турскиот тип EBBO 158 (AT 314), со некои проширувања и епизоди. Во турските варијанти царицата забременува од јаболко (слично во приказната на Цепенков 52, со тоа што раѓа девојче, а нејзината комшика од фрлените јаболкови лушпи — момче), а во нашава приказна од слива. Приказнава е преплетена со чудесно бегство на момчето од дворецот на Арапот, со помош на чудесен коњ.

Вакви споредби и за другите волшебни приказни на Цепенков можат и натаму да се редат. Речиси без исклучок, тие покажуваат извонредно голема сличност или идентичност со турските приказни. Се разбира, во нашата средина тие претрпувале и разновидни промени, што е сосема природно. Честопати јунаците добивале наши имиња (Петре, Цанс, Најденко, Мечо, Злата и др.). Понекогаш, некои приказни добивале и сосема нови интерпретации, се развивале или губеле значајни мотивски низи, во согласност со сфаќањата на нашите луѓе и раскажувачите. Како пример го посочуваме нашиот прилог *Македонски приказнични варијанти од типот* AT 834. Постои само една турска варијанта (EBBO 123), а наши има пет, при што основниот сижет го поминал патот од волшебна приказна до новела и анегдота. Натаму, од некои турски приказни се преземени само одделни епизоди за да функционираат како наполно посебни творби. За еден таков случај е образложено во нашиот прилог *Можниот извор на преданието за денот и нокта на Марко К Цепенков*[9], за кој претполагаме турски извор од приказничниот тип EBBO 215 + EBBO 213 (AT 304 + AT 552 (362).

## IV.

Меѓу објавените приказни на Марко К. Цепенков, како што веќе спомнавме, доминираат новелите и анегдотите. Мошне голем број на овие приказнични разновидности се поклопуваат со соодветните турски приказни, дури и во своите подробности, кои несомнено укажуваат на заемање. Интересно е, меѓутоа, да се одбележи дека одделни наши варијанти не секогаш покажуваат тенденција за адаптирање кон националната средина, ако така може да се каже. Инаку, при адаптирањата спротивставувањето на личностите обично се врши така што негативците се од туѓ народ или народност.

Ќе се задржиме на неколку типични примери на новели и анегдоти од збирката на Цепенков со веројатни турски извори.

[9] Кирил Пенушлиски, *Можниот извор за преданието за денот и нокта на Марко К. Цепенков,* Годишен зборник на Филолошкиот факултет I (1980), Скопје, 1981, 147—155.

18. Кај Цепенков, има две варијанти на приказничниот тип „Човекот од рајот“, со веројатен индиски извор (A. Aarne, Der Mann aus dem Paradies“, FFC 22, с. 24): *Чоеко што му рече на жената од цевнем идам* (Ц. 401) и *Сиромавио што идел од цевнем* (Ц. 327). Во турското приказнично творештво овој тип EBBO 339 има шест варијанти. Со минимални разлики, варијантата на Цепенков 527 се поклопува со турските мотивски низи.

Во некои наши други варијанти јунакот е Итер Петар или Насредин-оџа. Кај Вук, № 28; Врчевиќ, II, с. 147: *Еро с онога свијета*. Истоимена опера на Готовац.

19. Приказната *Човеко што го тепаа за како да вели* (Ц. 428) е соодветна на типот EBBO 328, во кој глупавиот човек секогаш го кажува спротивното од она што би требало да го каже, па затоа бива тепан од дуѓето.

Оваа веројатно кинеска приказна има бројни турски варијанти, што во Европа не се наоѓаат (според I. Haavio 10, Kettenmärchenstudien, I, 86—224 во FFC 88).

20. Приказната *Трите наречници што го нарекоа детето од сиромаио да му ја јади стоката на богатио* (Ц. 101) во турскиот приказничен тип EBBO 125 (AT 930) посочени се 19 варијанти. Во прашање е познатиот мотив „Детето со среќното писмо“ (J. Schick, Das Glückskind mit dem Todesbrief, Korpus Hamletikum, Berlin 1912). Нашава приказна ги има сите мотивски низи. Разликата е во замената на царот (падишахот) со богат човек, а детето, фрлено во мечкина дупка, го изгледала мечка а потоа некоја вдовица.

Реконструкција на овој тип приказна: А. Аарне, FFC 23. Според К. Крон (FFC 96, 57—59) мотивот потекнува од Индија. Приказната позната од 1770 година (P. Ernst, 1001 Nächten, Bd. 3, S. 357—362, според Гордон-е).

21. Приказната *Три вреќи лаги* (Ц. 298) одговара на турскиот тип EBBO (363) + 323, што има само две варијанти. Во белешката на EBBO е наведено дека приказнава во својата права форма не е позната. Нашава приказна се разликува во повеќе низи и, се чини, токму таа пополнува некои празнини што ги немаат турските варијанти.

Припадност на AT 570 + 850.

22. Приказната *Царо што бараше разумна девојка да земит* (Ц. 294) припаѓа кон турскиот приказничен тип EBBO 235 (AT 922), што има поголем број варијанти.

Варијанти кај Болте-Поливка, 4, 222; во Пентамерон III, 4. Според Андерсоновата голема монографија во FFC 42 приказнава припаѓа кон анегдотите на Насредин-оџа.

23. Приказната *Лошата жена што го натисна ѓаволо во бунар* (Ц. 62) е скоро идентична со посочените низи на турскиот тип EBBO 377 (AT 1064), дури и во подробностите. Приказнава одговара и на мотивот „Стрижено—косено“ (Ц. 293). Варијанта: Шапкарев 133.

Овој мотив се среќава и во збирката 1001 ноќ.

24. Приказната *Бесчесните владика, протосунѓел и ѓакон* (Ц. 499) одговара на турскиот тип „Бламираниот кадија" (ЕВВО 248, на варијантата III 1). Меѓутоа, во типот 264 („Тројцата љубовници") во која мажот ги отепува сите тројца, еден по еден, и ги носи пред кафеана, љубовниците се еден кадија, еден муфтија и еден кајмакам. Зошто дошло до замената на функциите не треба многу да се објаснува!

25. Приказната *Двајцата слепци на мостот во Стамбол* (Ц. 119) е соодветна на типот ЕВВО 131. Некои од нејзините подробности ги нема во посочените турски варијанти. Двајцата слепци различно се моледе: едниот викал на турски „Ја Мавмудум", а другиот „Ја барбудум, ја Алла" (едниот се молел на султанот Мавмуд, а другиот на бога). Царот го чул викањето на слепците и на оној што него го споменувал му пратил еден мисир полн со златници, но овој го продал на вториот и така останал сиромав. Цепенков спомнува, во белешката кон приказнава, дека во некои варијанти наместо полн мисир со златници се кажува погача со златници.

26. Приказната *Двете деца, брат и сестра, што и мачеше маштеата и татко му 'и однесе в планина* (Ц. 76) одговара на типот ЕВВО 245 III + ЕВВО 167 III, 21 (AT 883 A).

Во нашава приказна дури и деталот за врзаните тикви во планината, чиј шум ги лажел децата дека татко им сѐ уште сече дрва, е идентично прикажан како и во турската приказна на I. Kúnos, Oszmantörök népköltesi, güjtemény. . 77, варијанта 68.

27. Приказната *Чесната попоа ќерка* (Ц. 94) одговара на типот ЕВВО 245 (AT 883 A). Во приказнава таткото оди на аџилак, ја остава својата чесна ќерка сама, но врз нејзината чест ќе посегне некој трговец со помош на една баба, но без успех. Бабата со писмо ќе ја наклевети девојката кај татка ѝ за блуд, тој на синот ќе му нареди да ја погуби, но овој тоа не го направил. Чесната мома, оставена в планина, на крајот ќе стане царица.

Турски варијанти има 41, ги има и во Туркестан и во Египет; слична и во Тути-наме. Наша варијанта: Шапкарев 120. Кај И. Кунош, Адакале, № 23, 102—108 слична на нашава приказна.

*

На крајот, само за информација, ќе наведеме дека меѓу легендите и преданија на Цепенков има и турски. Некои од нив тој ги запишал за време на еден свој престој во Истанбул, што децидно го кажува во преданието *Чемберли-таш во Цариград и за Христа* (Ц. 632, с. 175). Овој важен податок, случајно кажан, нѐ уверува дека неуморниот наш собирач Марко Цепенков собирал приказни и во Истанбул.

## БИБЛИОГРАФСКИ КРАТЕНКИ

AT — *The Types of the Folktale, A Classification and Bibliography*, Annti Aarne's Verzeichnis der Märchentypen (FFC 3). Translated and Englarged by Stith Thomson, Helsinki, 1962.

Basile—Pentameron — Giambattista Basile, *Il Pantamerone*, Napoli 1634 — 1636.

Bolte-Polivka — J. Bolte, G. Polivka, *Anmerkungen zu den Kinder- und Hausmärchen der Brüder Grimm*, 1—5, Leipzig, 1913—1931.

EBBO — *Typen türkisches Volksmärchen* von Volfram Ederhard und Pertev Naili Boratav, Wiesbaden, 1953.

E. Littmann — E. Littmann, *Die Erzählungen aus den tausendundeine Nächten*, 1—6, Leipzig, 1924.

W. Liungman — *Die schwedischen Volksmärchen*, Berlin, 1961.

FFC — FF Communications, Edited for the Folklore Fellows, Helsinki.

Панчататра — *Pantschatatra: Fünf Bücher indischer Fabeln, Märchen und Erzählungen.* Aus dem Sanskrit übersezt mit Einleitung und Anmerkungen von Theodor Benfey, Bd. I—II, Leipzig, 1859.

СбНУ — *Сборник за народни умотворения, наука и книжнина*, София, 1889 год.

Страпарола — G. F. Straparola, *Le piacevoli notium* I—II, Bologna 1899—1918.

Ц./Цеп. — Марко К. Цепенков, *Македонски народни умотворби во десет книги*, Скопје, 1972 (второ издание: 1980).

Шапкарев — К. А. Шапкарев, *Сборник от български народни умотворения*, книга VIII—IX, София, 1892.

JOŽE POGAČNIK (Osijek)

# PROBLEMI SREDNJEVEŠKEGA SLOVSTVA NA SLOVENSKEM

Srednjeveško slovstvo na Slovenskem je bilo v XX. stoletju, če ne jemljemo v poštev šolskih priročnikov, vsaj petkrat predmet posebne literarnozgodovinske obravnave. Fr. Kidrič ga je obdelal v poglavju *Stoletje beležk brez literarne tradicije* (str. 5—19)[1]. Naslov je bil programski; avtor je prepričan „o revščini slovenskega pismenstva v dobi osmih stoletij", stoji na stališču, da „literarne tradicije ali šole slovenski pismenstveni spomeniki . . . ne predstavljajo" in kategorično sklepa: „Ves ta drobiž je nastal v privatno rabo, brez ožje medsebojne jezikovne in pravopisne zveze, brez namena, da se nakloni ljudstvu ž njim štivo v narodnem jeziku ali ustvari slovenski literarni jezik. Spomeniki so iz raznih krajev, o kakih središčih slovenskega pismenstva v tej dobi sploh ni umestno govoriti"[2]. Kidričevo pozitivistično evidentiranje nista v svojem prispevku *Pismenstvo* (str. 141—84)[3] presegla L. Legiša in Fr. Tomšič. Zadnji je bil filolog tradicionalnega kova, prvi esejistično nadahnjen literarni kritik, ki je načelno nezadostnost svojih literarnozgodovinskih pogledov in, v konkretnem primeru, razčlembe gradiva skušal premostiti z lepo oblikovanimi odstavki o literarnem in umetnostnozgodovinskem srednjem veku v zahodnoevropskem kulturnem krogu. Nov tematični poudarek je bil v vpeljavi latinskega in nemškega pismenstva, na slovenskih tleh, kar je A. Slodnjak, najprej 1968. in nato še 1975. leta, razvil v samostojni poglavji.[4] Novota Slodnjakovih obravnav je bila tudi v tem, da je kot posebna plast srednjeveškega slovstva vključeno takoimenovano ustno pesništvo. Obravnavi sta bili zanimivi načelno, obseg pa jima ni dovoljeval izvedbe novega stališča na konkretnem gradivu (prva je na str. 7—22, druga na str. 11—28). Istega leta je izšla tudi prva knjiga *Zgodovine*

---

[1] *Zgodovina slovenskega slovstva*, Ljubljana 1929—1938, 724 + LXXVIII st.

[2] N. m., str. 16—7.

[3] *Zgodovina slovenskega slovstva*, I. *Do začetkov romantike*, Ljubljana, 1956, 459 str.

[4] *Zgodovina slovenskega slovstva* I, Celovec 1968, 254 str. ter *Obrazi in dela slovenskega slovstva*, Ljubljana 1975, 509 str. V prvi knjige so ustrezna poglavja naslovljena takole: I. *Predkrščansko ustno pesništvo*, II. *Začetki krščanskega pismenstva v slovenskem jeziku* (*Nadaljnja usoda ustnega pesništva*), *III. Slovensko pismenstvo in ustno pesništvo v poznem srednjem veku*, IV. *Srednjeveško latinsko pismenstvo v slovenskih deželah*, in V. *Nemška srednjeveška književnost v slovenskih deželah*.

*slovenskega slovstva*, ki jo je napisal avtor tega prispevka.[5] Ustrezno dobo obravnava v poglavju *Slovstvo v srednjem veku* (str. 7—93), ki je razdeljeno na idve problemski celoti (*Čas in prostor* ter *Beseda in ustvarjalec*). V tem poglavju je srednjeveško slovstvo na Slovenskem koncipirano kot celota, ki je sestavljena iz več jezikovnih in funkcijskih zvrsti (slovenski, latinski, nemški, talijanski teksti, ki so nastali ali delovali v našem kulturnem prostoru; pismenstvo s posebno podvrsto v cerkveni duhovni pesmi in ustno slovstvo kot poseben estetski izraz množice slovenskih ljudi). Druga načelna novota je bila v prevzemu sodobnih raziskovalnih izhodišč na področju jezika, stila in kompozicije, kar se je razkrilo kot plodno predvsem pri brižinskih spomenikih in stiškem rokopisu.

Okoliščine so povzročile, da je najbolj relevantna knjiga s tega področja, katere zadnja redakcija je nastala že 1955. leta, izšla šele trinajst let kasneje (1973). Beseda teče o delu I. Grafenauerja,[6] ki je od začetka tridesetih let naprej vneto dokazoval, zaradi nasprotovanja Fr. Kidriča bolj vneto kakor je bilo potrebno, da se v srednjem veku „pismensko nekoliko tvorne dobe . . . menjavajo z dobami mrtvila in so njihova dela med seboj povezana bolj z ustno-spominskim kakor s pismenskim izročilom", hkrati pa uveljavljal načelo, da „se morajo uvrstiti v slovstveni razvoj tudi lepotno in vsebinsko pomembne umetnine narodnega ustnega slovstva".[7] Ustrezno dobo je Grafenauer odbelal pod naslovom *Staro slovstvo* (str. 19—90), obravnavo pa je razčlenil na dve razdobji (razdobje praslovanske kulture in razdobje srednjeveškega pismenstva). Poglavja so v okviru avtorjeve pozitivistične in filološke metode vzorna, ker pa je bil ob času izida literarnoznanstveni razvoj usmerjen že v drugačna obzorja, niso delovala, kakor bi bila lahko ob času nastanka, kot metodološki izziv in morfološki vzorec[8]. Kljub temu se zdi omembe vredno, da so z najdbo starogorskega rokopisa Grafenauerjeve premise ponovno aktualizirane, hkrati pa je značilno, da se v veljavnem srednješolskem učebniku, ki ga je napisal J. Kos[9], srednjeveško slovstvo prikazuje kot dvoplastna celota (ljudsko slovstvo in pismenstvo).

Navedene literarnozgodovinske obravnave razodevajo, da pojem srednjega veka na Slovenskem (razen v časovni omejitvi od doselitve do prvih slovenskih knjig 1550. leta) v načelu in v obravnavi ni enoten. Zgledi, ki so bili navedeni, se vendar dajo načeloma omejiti na dve raziskovalni usmeritvi. Prva usmeritev, ki praviloma gleda samo slovensko pismensko produkcijo, omalovažuje omenjeno dobo in jo v skladu z izhodiščem obravnava na hitro, ker se pač ne more odreči nekakšnega začetka v razvoju slovenskega slovstva. Druga usmeritev izhaja iz predpostavke, da je bilo tudi v srednjem veku napravljeno, kar je bilo, v skladu z družbenozgodovinskimi in kulturnimi po-

---

[5] *Zgodovina slovenskega slovstva*, I. *Srednji vek, reformacija in protireformacija, manirizem in barok*, Maribor 1968, 247 str.

[6] *Kratka zgodovina starejšega slovenskega slovstva*, Celje 1973, 314 + (V) str.

[7] N. m., str. 13 in 15.

[8] O tem prim. moj predgovor *Ivan Grafenauer in literarna zgodovina* (str. 5—45) v knjigi *Literarnozgodovinski spisi* (Ljubljana 1980).

[9] Janko Kos, *Pregled slovenskega slovstva za srednje šole*, Ljubljana 1974[1]; srednji vek je opisan na str. 7—29.

goji, mogoče. Zaradi specifičnih silnic, ki so oblikovale srednji vek na Slovenskem, jemlje v poštev celotno slovstveno produkcijo, kar pomeni, ob poglavitni plasti, ki jo predstavlja ustno slovstvo, tudi vse oblike pismenskega uveljavljanja v slovenskem kulturnem prostoru (teksti slovenskega, latinskega, nemškega in italijanskega jezikovnega izraza). Objektivna znamenja kažejo, da se sodobna literarnoznanstvena prizadevanja usmerjajo v drugi tok, vendar je usmeritev počasna, teoretično premalo utemeljena in v praksi praviloma okrnjena. Razlogov za tako stanje je več; o tistih, ki se s stališča sedanjega trenutka zdijo poglavitni, želi spregovoriti tale prispevek.

Srednjeveško pismenstvo je nastalo iz krščanskih predstav, zato je določeno z razsežnostmi, ki jih vsebujeta ustrezna religija in filozofija, s stališča recipienta pa je računalo s takojšnjo religiozno-didaktično uresničitvijo. V tem dejstvu, ki je ideološke narave, tiči razlog, da se ustrezni teksti niso preučevali s književnih vidikov. Gradivo je rabilo za dokazovanje razvojnih etap v zgodovini jezika, kot dokument narodne zgodovine ali kot specifičen izraz narodnega duha in narodove kulture. Sodobna literarnoznanstvena načela so obrnila ravno to prakso: srednjeveški teksti stopajo danes pred raziskovalca predvsem kot književna realizacija, ki ima ob religiozno-didaktični funkciji, uresničeno estetsko vrednost. Srednjeveško slovstvo je torej, kakor bi rekli danes, nekakšna angažirana književnost, vendar pa nas vrsta tendence in tip angažiranosti ne odvezujeta od dolžnosti, da tudi to besedno ustvarjalnost merimo s parametri, ki jih sicer uporabljamo v književnozgodovinskih raziskavah. Slovstvo tega časa zares teži k določenemu ideološkemu cilju, ki je religiozen, moralističen in didaktičen, toda ta cilj dosega s sredstvi, ki so mu ustrezni kot književnosti, se pravi, s književnimi pripomočki. Omenjeno spoznanje pripada pravzaprav R. Ingardenu, ki je že razločeval družbene in etične vrednosti od specifičnih umetniških ali estetskih vrednot. Takole sklepa: „To se še posebej razkriva, kadar razpravljamo o umetniških delih iz davno minulih časov, o takšnih, katerih eventualna 'tendenca' je postala popolnoma irelevantna, le-ta nas — čeprav jo je med branjem še mogoče začutiti — prej moti kakor pomaga v estetskem dojemanju konkretiziranega dela. Ako njen pojav ne deluje negativno na strukturo dela in ne otežuje procesa njegovega estetskega dojemanja, potem ne uničuje umetniško vrednih sestavin dela, kar nam omogoča, da sprejmemo delo in njegovo specifično poglavitno funkcijo, ki je v skladu z umetniškim delom“[10]. To pa pomeni da sodobna literaturna teorija loči poetsko strukturo (strukturo teksta) od zunajtekstualnih struktur, se pravi, da postavlja mejo med književno estetsko in ideološko sfero[11]. Sleherni sinhroni sestav ima razen tega svojo preteklost in svojo prihodnost; med njima teče evolucija, ki je odvisna od imanentnih procesov strukture, od njenih reorganiziranih sestavnih delov in od sil, ki vstopajo v strukturo od zunaj (tu je mišljena predvsem vse-

---

[10] R. Ingarden, *O saznavanju književnog umetničkog dela*, srpski prevod B. Živojinovića, Beograd 1971, str. 78—9 (slovenska inačica moja).

[11] Prim. T. G. Winner, *Estetika i poetika praškog lingvističkog kruga*, Umjetnost riječi XVI (1972), str. 137—53.

binska pestrost integralnega psihičnega življenja subjekta — recipienta, kakor so navade, izkušnje, estetske afinitete, sposobnost imaginacije i emocije). Srednjeveško pismenstvo, na primer, nastaja iz pravil, zakonitosti in norm antične retorike; vse antično pa je v novem času manj prevzemanje kot preobrazba. Antična retorika tako postaja konstituens nove poetike, ki jo določajo drugi zakoni in ki gradi novo vrsto književnih del; v le-teh se uresničuje nova vizija resničnosti in promovira nova književna izkušnja.[12]

Zato je mogoče zanimivo za zunajtekstualno radovednost iskati genezo posameznih sintagem v brižinskih spomenikih, za sam tekst pa je tako raziskovanje irelevantno in jalovo. Različne kolokacije, značilne povezave „jezikovnih signalov", ki so iz raznih jezikovnih in stilnih sistemov, ritmična konstitucija in evfonija, paralelizmi, vključevanje posebnih konotacij in tako dalje, lahko delujejo samo v okviru samostojne poetične strukture ki se, postavimo za zgled, imenuje *Adhortatio ad poenitentiam*. Vse, kar je v zvezi s tem tekstom že ugotovljeno, v takem gledanju postaja vrednost za naš čas in se vgrajuje v sodoben vrednostni sistem. Starejša slovenska slovstvena zgodovina ni mogla razumeti prav tega aksioma: nekaj, kar ni vrednost za naš čas, ne more biti književno delo. Zato je bil srednji vek za Kidričevo šolo v celoti spomenik pismenstva, antikvarni predmet, neumetniški dokument o življenju nekih drugih ljudi, ki z nami niso v nobeni zvezi. S. Petrović, ki je to daljnosežno premiso prvi temeljito premislil, zato sklepa: „Ne, torej prilagajanje sistemu vrednosti drugih časov in narodov, torej ne vživljane v preteklost, marveč razumevanje preteklosti po kriteriju svoje sedanjosti, izbor iz preteklosti po načelih, ki so izvedeni iz sodobnosti in so projekcija lastnega sistema vrednosti v preteklost — to so naravni postopki književnega zgodovinarja".[13]

Srednjeveški pesniški sestav, ki se je uveljavil na Slovenskem, je v načelu skladen z ustreznim sestavom v evropskih književnostih zahodnega kroga, hkrati pa se od le-tega tudi razločuje. Razločuje se z dejstvom, da je praviloma pisan v slovenščini, ker pa je beseda o besedni umetnosti, je že s tem določena tudi specifičnost poetičnega sestava našega srednjega veka. Dejstvo narodnega jezika pa slovensko pismenstvo veže z drugim poetičnim sestavom tega obdobja, ki je nadvse pomemben in relevanten: sestav ustne književnosti. Delitev na pisano in ustno slovstvo je pravzaprav napačna, saj so srednjeveški teksti načeloma namenjeni poslušalcu (ne: bralcu), kar ima za nasledek, predvsem v sintaktični in ritmični zgradbi povedi, stilne postopke, ki označujejo ustno prozno ali verzificirano strukturo. Področje ustnega slovstva je pri nas, po zaslugi I. Grafenauerja in njegove šole, le deloma raziskano po tematiki in motivih; prevladujejo folkloristične razčlembe, ki izvirajo iz danes zastarele teze o popolni samostojnosti tega področja (P. Bogatyrev in R. Jakobson). Današnja znanstvena misel te ločnice

---

[12] Kako se je to dogajalo z rimsko antiko v evropskem kulturnem prostoru je razčlenil E. R. Curtius v monografiji *Europäische Literatur und lateinisches Mittelalter*, Bern 1954².

[13] *Stanovište sadašnjosti i stanovište prošlosti u historiji književnosti*, Umjetost riječi XIII (1969), str. 184.

ne prizna več. Nasprotje ustna in pisana književnost (kolektivno-individualno) enostavno nima podlage: ne obstajajo razločki v načinu, po katerem nastaja delo, ne v naravi pesniškega ustvarjanja in ne v razmerju, ki ga delo vzpostavlja do tradicije, kakor tudi ne v vlogi ustvarjalne osebnosti[14]. V slovenski raziskovalni praksi je bila omenjena pomožna pojmovna distinkcija razumljena kot bistvena določnica posebnosti obeh predmetov, zato je bila, na primer, lahko zelo važna preokupacija vprašanje, kako je v ustni tradiciji kaznovana nezvesta žena. Slovstvena zgodovina ima v prihodnosti nalogo, da hkrati s sprejemom ustnega slovstva v svojo legitimno obravnavo, to obravnavo opravlja s tistimi raziskovalnimi instrumenti, ki ji danes stojijo na razpolago. Na ta način bo ta bogata ustvarjalna plast, v kateri je večina slovenskega ljudstva v srednjem veku prihajala do svoje estetske oblike in zavesti, bistveno spremenila podobo dobe in v marsičem omogočila tudi boljše razumevanje kasnejših faz zgodovinskega bivanja.

Ugotovitev, da se v brižinskih spomenikih pojavlja model dvodelne dolge pripovedne vrstice, pa opozarja na nadaljnje važno vprašanje v obravnavi srednjega veka. Gre za prepletanje med obema poglavitnima slovstvenima strukturama, za pojav torej, ki ne zajema samo besedno, temveč tudi upodabljajočo umetnost. Povezanost in prepletanje obeh poetik je nasledek položaja, ki ga imata pismenstvo in ustna književnost v slovenskem srednjem veku; vsa ta produkcija je horizontalno funkcionalna (v nasprotju na primer s srbsko književnostjo, katere funkcionalnost je vertikalna).[15] Dejstvo, da je slovenski srednji vek v celoti ljudski in množičen tako po socioloških določnicah kakor tudi po nekaterih književnih postopkih, je bilo razlog za takšne interference, o katerih vsebini in obsegu temeljnih raziskav še ni.

Posebno vprašanje so tujejezična besedila, ki so nastala ali delovala v srednjem veku na Slovenskem. Njihov repertoar je dokaj razsežen: že površna primerjava s korpusom, ki je opisan v kompendiju M. Manitiusa (*Geschichte der lateinischen Literatur des Mittelalters*)[16] razodeva, da so, vsaj v okviru latinizma, dokaj dobro reprezentirani poglavitni tokovi ustrezne kulturne dejavnosti. Samo iz druge polovice XII. stoletja je znanih 16 latinskih kodeksov na približno 4500 straneh. XIII. stoletja kaže upad, obe naslednji stoletji pa se spet vzpenjata močno navzgor: v XIV. stoletju je znanih 41 kodeksov, v XV. se ta številka povzpne celo na 91. Pri nemškem, posebej pa še italijanskem deležu so te številke nekaj manjše, kljub temu pa ni mogoče trditi, da gre za prigodne in obrobne reflekse, saj je, postavimo za zgled, med ustreznimi teksti tudi znamenita *Wiener Genesis* (nastala okoli leta 1060 v koroškem okolju). Ta produkcija je zanimiva idejno (na primer: av-

[14] Prim. o tem S. Petrović, *O prevladavanju granice među proučavanjem usmene i proučavanjem pisane književnosti,* Letopis Matice srpske, leto 1951, knjiga 416, zvezek 6, str. 1007—020.

[15] Odlično delo s tega področja je prispeval za hrvaško književnost E. Hercigonja v monografiji *Srednjovjekovna književnost* (*Povijest hrvatske književnosti* II, Zagreb 1975, 484 str.)

[16] Delo je izšlo v treh zajetnih zvezkih; moja konstatacija se opira na drugo izdajo, ki je izšla v seriji *Handbuch der Altertumswissenschaft* v Münchenu 1965. leta.

guštinska teologija, interpretacije Boecija in Aristotela, husitske ideje) in stilno-kompozicijsko (simbolika števil, heptadična in triadična kompozicija, adaptacija in modifikacija motivov, zrenja in emotivnega vzdušja). Enako pomembno je statistično razmerje, ki ga kaže tiskarsko-geografski izvir inkunabul (tiskov iz druge polovice XV. stoletja). Dotok teh knjig potrjuje slovensko izpostavljenost različnim kulturnim tokovom, kar ima za posledico nestabilnost in menjavo slovenskega kulturnega središča. Podatki govore, da je 45% teh tiskov iz Italije, 43% pa iz Nemčije, medtem ko je preostali del (12%) iz drugih dežel (Francija, Črna gora, Češka in Holandija). Slovenski etnični teritorij je različne pobude, predvsem pa tvorne tokove romanskih in germanskih sosedov, držal v ravnotežju. Duhovni instrumentarij na izteku srednjega veka je bil notranje osredotočen, vsebinsko poln in v kontekstu takratne kulturne Evrope. V takšnem duhovnem ozračju so zato lahko zrasli prvi humanisti slovenskega rodu.[17]

Ta slovstveni korpus, ki je zdaj deloma že dostopen v dveh antologijah[18], je za razumevanje strukture srednjega veka na Slovenskem neobhoden; spada v integralno podobo raziskovanega predmeta in je legitimno gradivo slovenske literarne zgodovine. To še posebej velja za tisti del tujejezične produkcije, ki je nastala na naših tleh in pripada ljudem, ki so živeli na današnjem slovenskem ozemlju. Raziskava pa naj bi segla še šire; kakor ni mogoče razpravljati o slovenski romantiki brez odličnega poznanja Fr. Petrarke, tako o problematiki srednjega veka ni mogoče govoriti brez temeljitega poznanja celotnega konteksta, ki ga predstavlja zahodnoevropski kulturni krog. Področje, ki se s tem odpira, je primerjalno literarnozgodovinsko delo, katerega prva tipanja učvrščujejo delovno premiso, od katere je začel tale prispevek. Tujejezična besedila namreč eksplicitno razodevajo, da je v srednjeveškem mišljenju estetska posebnost nekega teksta vedno nerazdružno povezana tako z njegovo tehnično izoblikovanostjo kakor z njegovim filozofskim pomenom. R. Assunto v svoji študiji *Die Theorie des Schönen im Mittelatter* za ta pojav uporablja naziv „vzajemno prežemanje tehnike in metafizike", le-to pa je bilo v skladu z nadaljnjima dvema lastnostma, ki ju je ob besedni umetnosti lahko imela tudi upodabljajoča umetnost, in sicer „usmerjenost na zemeljske in nadzemeljske cilje, ki so v pesništvu dobili naziv moralnega in analogičnega smisla".[19] Raziskovalec naj bi imel to lastnost vedno na umu, kakor tudi nikoli ne bi smel pozabiti, da je srednjeveško slovstvo v primerjavi z novoveškim označeno z drugačnostjo (alteriteto), ki je nasledek ustnega karakterja, katerega še bolj vztrajen hermenevtični napor ne more popolnoma približati. Norma takratne kulture je bil praviloma analfabet, zato sta bili tudi mentaliteta in perceptivnost drugačni. Individualno ustvarjanje je že med oblikovanjem moralo upoštevati sestavine skupnosti, ker je bila recepcija v načelu kolektivna, to pa je spet imelo svoj razlog v funkciji umetnosti, ki je bila prilagodena življenjskim, verskim

[17] O njih je napisal temeljno delo P. Simoniti: *Humanizem na Slovenskem in slovenski humanisti do srede XVI. stoletja*, Ljubljana 1979, 297 + (II) str.

[18] V moji redakciji je izšlo najprej *Srednjeveško slovstvo* (Ljubljana 1972, 328 str.), nato *Starejše slovensko slovstvo* (520 + VII str.).

[19] V srbskem prevodu *Teorija o lepom u srednjem veku*, Beograd 1975, str. 19—20.

in fevdalnim ritualom. V to premiso se enakopravno vklučuje tudi tujejezično slovstvo. Slovstvo latinskega izraza, na primer, ima nadnacionalne označbe (zaradi latinščine in motivno-tematskega repertoarja), zanj je značilen enoten rimski izvir in obeleženo je z razvojnimi smermi, ki jih razodeva splošnoevropski neolatinizem. Ob tej komponenti pa je treba videti, kako se latinizem vključuje v celotno tkivo nacionalne književnosti; če hočemo spoznati estetske in idejne vezi med obema, je treba začeti z vertikalnimi in horizontalnimi raziskavami. Tako bi bilo mogoče videti, kako se tujejezični teksti sistematično in dosledno prilagajajo našemu času in prostoru, kar upravičuje načelno izhodišče o komplementarnosti te plasti z ustvarjanjem v narodnem jeziku.

Raziskovalno delo, ki ga zahtevajo omenjena načela, pa je lahko samo multi- in interdisciplinarno.

Za slovenski srednji vek so potrebna znanja slavistike, germanistike, romanistike in klasične filologije, ob nadpoprečnem slavističnem obzorju raziskovalec potrebuje posebna filološka in lingvistična znanja, hkrati pa še razgledanost v specialnih področjih, kakor so filozofija, teologija, sociologija in psihologija. V današnjem času, ki je čas razdrobljenih specializacij, to presega moči enega človeka. Samo paleografski problemi so toliko zahtevni, da strokovna priprava za to področje traja vsaj desetletje. To pa pomeni, da je neobhodno timsko ali inštitutsko delo vigrane skupine sodelavcev, za katero na Slovenskem danes manjka organizacijske oblike in ustrezno šolanih kadrov. Ustrezno šolani strokovnjaki bi predvsem morali ves fond srednjega veka na Slovenskem najprej prebrati, ta fond pa bi bilo hkrati z načrtnim pregledom arhivov in knjižnic mogoče tudi razširiti z novimi najdbami. Naša slovstvena zgodovina je bila namreč usmerjena prvenstveno v germanski svet, zato so romanska nahajališča zanjo še vedno *terra incognita*. Razpoložljivo gradivo je treba podvreči analitičnemu pretresu s sodobnih znanstvenih izhodišč, da pa bi to bilo mogoče, je nujno najti publikacijske možnosti vsaj za izbrana besedila, ki bi s tem prišla v slovensko vednost, zraven pa postala dostopna tudi mediavelistom v svetu. Za zgled, ki naj ponazori omenjena *pia desideria*, zadostujeta izjavi M. Kosa in B. Bischoffa, da je veljavna paleografska razčlemba brižinskih spomenikov, na podlagi katere je izvedena datacija, po vsej verjetnosti napačna.

V Jagić je 1865. leta zapisal: „Naše, tudi najstarejše slovstvo, je mnogo bolj bogato, čeprav je podobno neodkritemu skrivališču in neizkopanemu zakladu; tistemu, za kar se že približno ve, pa manjka enotna misel, ki naj bi posamezne dele zbrala in prevzela“[20]. Ta ocena v polni meri velja tudi za srednji vek na Slovenskem, ki kljub lepim poganjkom v raziskovalni praksi v tem pogledu močno zaostaja za storitvami, ki so jih v zadnjem času opravili drugi slovanski in neslovanski narodi. Skoraj ni mogoče verjeti, da sta sodobna pragmatična usmerjenost in potrošniška mrzlica prav iz slovenskega človeka pregnali potrebo po zgodovinskem spominu in tradiciji. Iz šibke nadeje, da temu mogoče vendarle ni tako, je napisan tudi tale prispevek.

---

[20] Po E. Hercigonji, n. d., str. 7. Avtor je to izjavil v oceni knjige Š. Ljubića, *Ogledalo književne povijesti jugoslavjanske.*

ХАРАЛАМПИЕ ПОЛЕНАКОВИЌ (Скопје)

# И ЗА ЧЕТВРТАТА МАКЕДОНСКА НАРОДНА ПЕСНА ШТО ЧЕСТО ЈА ПЕЕЛ ГРИГОР ПРЛИЧЕВ

Во решавањето на прашањето: кои се тоа македонски песни што често ги пеел поетот Григор Прличев, а чиишто наслови ги дал синот на поетот во своите спомени за татко си (Македонски преглед, IV, 2, 103, 1928) досега сме ја идентификувале песната „Вишничица род родила", со тоа што еден запис од 1953 година, испеан од последната ќерка на големиот поет Деспина, го запиша и го објави писателот Јован Бошковски (Македонски јазик, IV, 2, 1953, 34), а јас во прилогот: За песната што многу ја сакал Григор Прличев (во книгата „Во екот на народното будење", Скопје, 1973, 241—244); го најдов кај К. Шапкарев комплетниот запис од оваа песна, за подоцна да го најдам и најстариот, оригиналниот текст од песната „Вишничица род родила..." во најстарата позната ракописна збирка од српско-хрватски и македонски народни песни, таканаречениот Ерлангенски ракопис, од XVIII век, односно кај Вук Караџиќ и разни „лири" (во мојата книга: „Студии од македонскиот фолклор", Скопје, 1973, 469—471). Во трудот „Уште две народни песни често пеани од поетот Прличев" објавен во „Литературен збор", XVII, 439—444, 1980, давам одговор и за македонските народни песни, што поетот Прличев често ги пеел, а имаат наслов: „Делми сторифме, Јано вера и клевета" и „Високо стоиш, ѕвездо ле, далеко пулиш".

1.

Со овој прилог се дава одговор на прашањето за четвртата македонска народна песна, којашто радо ја пеел поетот, и која има наслов: *Одавна ли си, девојче, калуѓерица*?

Најстар запис на македонска народна песна којшто би можел да му одговара на насловот што го соопшти поетовиот син Кирил во своите спомени од 1928 година, е, колку што тоа ми е познато, записот од Охрид, запишан од Никола Рогузаров веројатно во 1855 година и објавен во книга V—VI од Зборникот на Кузман А. Шапкарев под број 753, стр. 227—228.

Еве го целиот тој запис:

„Даљ' си одамна, девојче, калуѓерица?"
— Ни сум одамна, јуначе, ни сега бргу,
туку си има, јуначе, девет години,
девет години, јуначе, как' в' ќелие седам.

„За кого чуваш, девојче, црните очи"
— Чувам, ги чувам, јуначе, за црна земја!
„Црната земја, девојче, сполај не велит,
харизај мене, девојче, сполај да речам!"

„Кому ги чуваш, девојче, црните вежди?"
— Чувам, ги чувам, јуначе, за црна земја!
„Црната земја, девојче, сполај не велит,
харизај девојче, сполај да речам!"

„Кому го чуваш, девојче, белото лице?"
— Чувам, го чувам, јуначе, за црна земја!
„Црната земја, девојче, сполај не велит,
харизај мене, девојче, сполај да речам!"

„За кого чуваш, девојче, рудото грло?"
— Чувам, го чувам, јуначе, за црна земја.
„Црната земја, девојче, сполај не велит,
харизај мене, девојче, сполај да речам!"

„Кому ја чуваш, девојче танката става?"
— Чувам, ја чувам, јуначе, за црна земја!
„Црната земја, девојче, сполај не велит,
харизај мене, девојче, сполај да речам!"

Песната има 24 стиха. Истава е објавена во нашево време, веднаш по ослободувањето, во антологијата: „Збирка на македонски народни песни", редактирана од Блаже Конески, Скопје, 1945, 147—148. Во овој текст недостига прашањето и одговорот за б е л о т о  л и ц е, така што песната има само 20 стиха.

2.

Кај Кузман А. Шапкарев има и еден запис од Велес, објавен во истата книга V—VI од Зборникот под број 947, страна 341—342. Песната е „слушана од г-жа Султ. Крепиева." Укажувајќи, во забелешката, на варијанти од песната, собирачот го споменува текстот под бр. 792 од својот зборник. Меѓутоа, овој број не донесува текст со мотивот за момчето и калуѓерката!

Велешката варијанта на песната за момчето и калуѓерката гласи:

„За кого чуваш, моме, белото лице?
  Оф, оф, белото лице?"
— Чувам, го чувам, лудо, за в' црна земја!

„Црната земја, моме, сполај не вели,
дај ми го мене, моме, сполај да реча'!"
„За кого чуваш, моме, рамното чело?"
— Чувам, го чувам, лудо, за в' црна земја!"
„Црната земја, моме, сполај не вели,
дај ми го мене, моме, сполај да реча'!"

До крајот на песната се споменуваат: „црните очи", „рудото грло", „белите цицки", „рамната снага", во сè 24 стиха, не сметајќи го рефренот „Оф, оф" со назначувањето на односниот дел од моминото тело, кој доаѓа по секој стих во кој се споменува дел од телото на момата.

Очигледно е дека во велешката варијанта не се споменува калуѓерката-мома, туку некоја обична мома.

3.

Хронолошки трет запис е од Тетово. Него го направил М. Нешиќ на 24 ноември 1921 година. Соопштение за ова даде Илија Николиќ во својот реферат: „Македонске народне песме из Тетова и околине у рукописним збиркама Архива Српске академије наука и уметности" одржан на симпозиумот во Тетово на 24 и 25 ноември, и објавен во зборникот од овој симпозиум под наслов: „Кирил Пејчиновиќ и неговото време", Тетово, 1973, 143. „ . . . *Одамна ли си, мома Сусанке• калуѓерица*" (6) и „Мама ми рече да ти дам — белото лице армагам" (12), забележане 24 новембра 1921 у Тетову од Михаила Нешића за збирку Радивоја Богојевића". Во книгата на д-р Илија Николиќ, Преглед на македонските народни песни во етнографската збирка на Архивот на Српската академија на науките и уметностите (1860—1960), Скопје, 1976, 98 под бр. 1843: „Од'мна ли си мома Сусанке калугерица? 6 стиха. Песната се наоѓа во бр. Е(тнографска) зб(ирка) на САНУ 269, бр. 48. ЕЗб ја сочинуваат записи на Аврамовиќ Среќко, Марковиќ Јован и Богоевиќ Радивое.

Еве ја тетовската песна:

Одамна ли си, мома Сусанке, калугерица?
Не сам одамна, бајко ле, бачо, девет годинe.
За кого ги чуваш русите косе, мома Сусанке?
Чувам ги чувам, бајко ле, бачо, за црна земња.
Ај, дај ми ги мене, Сусанке моме, хвала да речем.
Црната земја, Сусанке моме, хвала не вика.

Разликата меѓу насловот како го остави синот на поетот и овој тетовски запис е во именувањето на момата Сусанка.

4.

Меѓутоа постои и еден охридски запис со именувањето на калуѓерката Сусана.

Охридскиот запис останал фиксиран од интерпретацијата на познатата охридска интерпретаторка Викторија поп Стефанија. Неодамна на Филозофскиот факултет на Универзитетот „Едвард Кардељ" во Љубљана, лекторот и наставникот за македонски јазик и книжевност Драги Стефанија одбрани докторска дисертација: „Викторија поп Стефанија и нејзиниот репертоар на охридски народни песни и други умотворби". Во книгата I од Прилози на народни умотворби од репертоарот на Викторија поп Стефанија, Љубљана, 1980, 282, по азбучен ред песна под број 166 е песната за клуѓерката Сусана, и таа како да е основната песна:

Одавна ли си Сусано моме, калугерица?
— Одамна сум — девет години.
За кого чуваш Сусано моме, белото лице?
— Чувам го, чувам за црна земја.
Црнана земја, Сусано моме, сполај не ти велит;
дај ми го мене, Сусано моме, сполај да ти речам.
За кого чуваш Сусано моме, црните очи?
— Чувам ги, чувам за црна земја.
Црнана земја, Сусано моме, сполај не ти велит.

Иако е нешто покомплетна од тетовскиот запис за калуѓерката Сусана, очигледно е дека и охридскиот запис запишан од интерпретаторката Викторија поп Стефанија претставува фрагмент од една поцелосна народна песна. Со поединоста — за „русите коси" од тетовската песна, нешто се докомплетира нежната љубовна изјава на момчето, упатена до калуѓерката Сусана. Можеби овој мој прилог ќе даде повод да се побараат во Охрид и Охридско и инаку во Македонија некои други записи од оваа песна, покрај веќе разгледаните песни од Охрид и Велес, во кои не е означено името на калуѓерката, односно момата.

5.

За охридскиот запис на песната за калуѓерката Сусана ги изнесува своите размислувања Драги Стефанија во својата докторска дисертација на страна 156 од ракописниот текст, укажувајќи притоа и на еден запис од Пирин, објавен и со нотирана мелодија во книгата на Коста Црнушанов, Македонски народни песни, Софија, 1956, бр. 210, стр. 123:

Мари Маринко, млада калуѓерко,
Одавна ли си, Маринко,
Млада калуѓерка?
— Не сам одавна, бајчо ле,

Нито сам от скоро —
Девет години, бајчо ле,
И десета почва.

За кого пазиш, Маринко,
Това бело лице?
— Пазја го, пазја, бајчо ле,
За црната земја.
— Црната земја, Маринко,
Убос не разбира,
Ја дај го мене, Маринко,
Ја да го целувам.

Очигледно станува збор за песна со ист мотив како што се и тетовскиот и охридскиот запис. Пиринскиот запис не е прецизно одреден според населбата од каде бил анонимниот исполнувач на песната.

Песната „Одавна ли си, девојче, калуѓерица" што поетот Прличев, кога „пијнуваше чаша вино" често сам започнуваше да ја пее, секако би требало да е најблиска до записот што дошол до интерпретаторакатa Викторија поп Стефанија и што овдека се пренесува од докторската дисертација на Драги Стефанија. Секако дека и тој, охридскиот запис е дефектен. Со поединоста за која се пее во тетовскиот запис, охридската песна се збогатува. Пиринскиот запис има заедничко со охридскиот елементот „белото лице", а се доближува до тетовскиот запис со наречувањето на јунакот како „бајко, бачо ле". Првиот охридски запис е комплетен, а велешкиот, со еден детаљ, невообичаен во народната песна, е надополнет.

Со ист мотив е песната од Малко-Трново, објавена во СбНум VI, стр. 26, бр. 14 и наслов „Млада калугерица" (запис на Ст. Шивачев). Во оваа песна се пее само за „бело лице", „црни очи" и „вити вежди".

* * *

Со овие прилози за народните песни, што охридскиот бард Прличев ги пеел кога се создавала домашна, топла атмосфера и за пеење, не се завршува нашето знаење за познавањето на поетот на народната песна. Репертоарот од охридски народни песни на поетот Прличев можеме да го надополниме најмалку уште со две: прво со народната песна за Кузман Капидан, којашто му дала поттик за да го испее својот „Сердар" и онаа „Бела Мариа", објавена во зборникот на Шапкарев под бр. 27, а запишана од Прличев во 1883 година.

MUHSIN RIZVIĆ (Sarajevo)

# TRI PISCA — TRI ETAPE MUSLIMANSKOG KNJIŽEVNOG STVARANJA

Stvaranje muslimanskih pisaca u književnom životu Bosne i Hercegovine nastavilo se poslije prvog svjetskog rata na promijenjenim društvenim, političkim i kulturnim osnovama. Između privlačnosti razvijenijih nacionalnokulturnih središta, Beograda i Zagreba, muslimanska književna inteligencija je čuvala osoben duhovno-etnički entitet, produžavajući na građanskim osnovama slijed književnog razvoja iz razdoblja austrougarske vladavine, u okviru obnovljenih ili novopokrenutih časopisa „Gajreta“ i „Novog Behara“ i kulturno-prosvjetnih društava „Gajret“ i „Narodna uzdanica“, ali se i kritički osvrtala, sa marksističkih stajališta iz časopisa „Putokaz“, kako na prošlost svoga razvoja, tako osobito na suvremenost i budućnost društvenog puta. U nizu pisaca koji su stvarali u razdoblju između dva rata Hamza Humo, Ahmed Muradbegović i Hasan Kikić predstavljaju tri etape u razvoju muslimanskog toka bosanskohercegovačke književnosti. Svaki od njih je očigledno propadanje feudalnih oblika življenja i sve izrazitije nadiranje građanskog života i duha doživljavao na estetski osoben način, recipirajući istovremeno i sve promjene u književnoj klimi jugoslavenskog duhovnog konteksta: Humo kao izrazit impresionistički liričar, Muradbegović kao ekspresionistički dramatik, Kikić kao eruptivan estetski činilac na književnoj ljevici.

Već samim svojim rođenjem, 30. decembra 1895. godine u Mostaru, HAMZA HUMO je bio predodređen za književnost: bio je vezan za alhamijado-stvaraoca Omera Humu, a po majci za pjesnika Osmana Đikića. Srednje školovanje, koje je završio u rodnom mjestu, dalje ga je odredilo u književnom, ali i u političkom smislu. Preko đačkog udruženja upućuje se na čitanje domaćih a kasnije i stranih pisaca, na njemačkom jeziku, a sudjelovanje u protuaustrijskim demonstracijama usmjerava ga u pravcu muslimansko-srpske saradnje. Nakon mobilizacije u vojsku, Humo se 1918. vraća u Mostar, gdje maturira. Studije historije umjetnosti u Zagrebu, Beču i od 1922. u Beogradu produžava naporedo sa književnim radom. Živi i stvara dalje između Sarajeva i Beograda, objavljuje zbirke poezije i proze, romane i mnogo eseja, feljtona, uređuje časopise „Zabavnik“ (1923. i 1924)), i „Gajret“ (1927—1931) u Sarajevu, radi kao novinar u Presbirou i „Politici“ sve

два Георгиевци: поп Георги од село В'па Дебарско и Георги Граматик. Препишувачот работел во зимно време, во студ, со болки пишувал, гладен, но се радувал при помислата дека ќе го дочека крајот.

Ракописот се чувал во Универзитетската библиотека, а потоа бил пренесен во БАН, каде што се наоѓа и денес.

Во Пловдивската народна библиотека се чува, исто така, важен Триод од XIII век.[12] На задниот лист од ракописот се наоѓа следниот за нас важен запис: „Тріодь постная, отъ Бытолѭ. Земена отъ священика Стояна, тесть на Драганъ Цанкова, а отъ него — отъ архимандрита Методія Кусева, и прѣдадена на музейтъ въ южна България".

И овој Триод дојден од Битола покажува македонска редакција. Се состои од 153 пергаментни листови (30×21) по 35 редови ситен полуустав. До лист 74 пишува Теодор Граматик.[13] Употребата на ѫ и ѧ е правилна, а во почетокот се јавува ѫ:

„обѧтрѣѫщѫѫ сѧ, обѧти".

По ч доаѓа ѧ. Втората рака од ракописот ги употребува ѫ и ѧ неправилно:

„блѧдинкь, оумѧдри сѫ, мѫ, тѫ".

Се јавува и трета и четврта рака.

Б. Цонев се определува за правописни белези од кратовската школа (сл. II)

Меѓу триодите треба да се спомене Триодот од XIII век, со јасни црти на македонска редакција, што се чува во библиотеката на ЈАЗУ, опишан од В. Мошин.[14] За овој ракопис е важно да се знае дека бил пишуван од доста постар предложок, а постои податок дека бил пренесен од Битола во Загреб по ослободувањето.

Одноcниот Триод (посен и цветен) се состои од 196 листови (19×26,7), без почеток и без крај. Во зачуваните листови редоследот е исто така нарушен. Самиот ракопис е мошне оштетен, изгниен и на места изгорен (сл. III)

Писмото покажува устав од стар вид. Редакцијата открива македонски црти од Охридската школа. Обично се врши замена на ѧ > ѫ зад ч, на пример: напоишѫ, оужасошѫсѧ, прнчѫстнмъсѧ, а се наоѓа ѫ и зад ц: мироносицѫ, а некаде ѫ се заменува со а: глѫбина. Се јавува мешање на ꙑ и и: вѣкы, води. ь минува доста често во е: дивень есть. Обично нема јотување, но ретко се среќава и тоа во почетокот и во средината на зборот. Епентетското л се губи, но на моменти и се јавува.

Графиката на буквите покажува доста стари форми. Се јавува и ѫ и ѭ. За ѧ се јавуваат сите стари нацрти. ж, како и во Битолскиот триод

[12] Б. Цонев, *Славянски ръкописи и старопечатни книги на Народната библиотека в Пловдив*, София 1920, 37—38, бр. 57 (68).

[13] Тоа се гледа според записот на л. 74б. Цонев се прашува дали е истиот Граматик од Болонскиот псалтир.

[14] Vladimir Mošin, *Ćirilski rukopisi Jugoslavenske akademije*. I dio, JAZU, 1955, 147—148.

од XII век, се пишува во три потези. Буквата и се пишува со црта во средината, додека н некогаш е со црта во средината, некогаш со црта во долниот дел. а е со триаглеста петелка, која се спушта до долната линија. в е со две еднакви петелки. Спојницата на ѡ се дига до средината на буквата. Нацртите зборуваат за ракопис од почетокот на XIII век. Тоа истото го потврдува и орнаментиката, геометриските и билни мотиви. Од боите се јавуваат црната и црвената, а иницијалите се обично црвени, како и во Битолскиот триод. Се јавуваат мали заставки, обично стилизирани гранки. Иницијалите се во најобичен стил, дури примитивен, и покажуваат сличности со Орбељскиот триод.[15]

И овој Триод е скратен според видот на октоихот, обично по утрената се изостава „часовите" и се преоѓа на „вечерна". Во „вечерната" се изоставаат паремиите со прокименот. Текстот се оддалечува од печатените триоди. В. Мошин дава примери за споредување меѓу овој Триод, Триодот на Георгија од XIV век и Триодот на Божидар Вуковиќ.[16] Инаку, во овој Триод од ЈАЗУ се наоѓаат доста записи од друга рака.

Кога станува збор за постарите триоди мораме да се навратиме на пергаментниот лист од XI—XII век, дел од Посен триод, што го откри Х. Кодов во 1963 година. Листот покажува кирилски словенски текст, но и со еден краток текст пишуван со глаголица. Листот го донесол поп Димитрија од градот Ресен во 1918 година во Софија.[17] Меѓу редовите има екфонетски знаци. Правописот е едноеров. Големиот ер (ъ) не се јавува воопшто. Нема јотувани букви: ѥ, ѭ, ѩ, ꙗ, ю. ь < є, но ретко. Во слаба позиција еровите остануваат. Носовките ги чуваат старите позиции. Епентетското л е зачувано насекаде. Нема ї и ꙑ. Предлогот отъ секогаш се јавува како ѡд. И овој лист покажува југозападно македонско потекло. Овој текст, според Кодов, наполно се совпаѓа со Орбељскиот триод од XII—XIII век[18]. Исто така, покажува голема сличност со Битолскиот триод, Триодот од Пловдивската библиотека од XIII век.[19] За овие три триоди, споменати од Кодов, се смета дека имале заеднички постар предложок. Истиот автор на статијата се застапува за едно интересно прашање, кое било поставувано во славистиката, а тоа е да се докаже фактички дека Климент Охридски, покрај Цветниот триод, го составил и Посниот триод. Кодов поаѓа од еден важен цитат од Житието на Климент од Теофилакт.[20] Тој наоѓа и други аргументи во прилог на вакото мислење.[21]

---

[15] Орбељскиот триод покажува македонска редакција, а се чува во Ленинград, ГПБ, Fп, I, 102.

[16] V. Mošin, 213.

[17] Христо Кодов, *Фрагмент от старобългарски ръкопис с глаголическа приписка*, БАН, Климент Охридски (1050 години от смъртта му), София 1966, 121.

[18] Х. Кодов, *Фрагмент...*, 125.

[19] Б. Цонев, *Славянски ръкописи и старопечатни книги на Народната библиотека в Пловдив*, София 1920, бр. 57, 37—38.

[20] А. Милев, *Теофилакт. Климент Охридски*, София 1955, 82.

[21] Х. Кодов, *Фрагмент...*, 126.

Глаголскиот текст од овој лист на Триод покажува сличности со Зографското евангелие, со Мариинското евангелие, како и со Асемановото, но и со Киевските и Прашките листови, и со Виенските листови.

Во описот на ракописите од БАН, Кодов напомена дека Триодот опишан од М. Стојанов и Х. Кодов,[22] укажува на сличности со Битолскиот триод од XII век: „а можеби е од истите краишта, а и во други односи покажува органска блискост со Битолскиот триод (од XII век)“.[23] Додека во описот на овој ракопис од Стојанов и Кодов се смета како Триод од XIII век, во описите на БАН Кодов се определува за крај XII и почеток на XIII век.[24]

Овој Триод се состои од 58 пергаментни листови (24,5×19,5). Иницијалите и насловите се со црвено мастило, а орнаментиката е примитивна. На л. 2б се наоѓа реченица испишана со глаголица, напишана од извежбана рака. Може да се смета дека предложокот на овој Триод бил глаголски текст, а опишувачите сметаат дека се наоѓал заедно со Пентикостар.

Правописот е едноеров, се јавува само малиот ер. Големиот ер се среќава многу ретко. ѫ и ѧ не се доследно заменувани, но по ж, ч, ш стојат на своето етимолошко место. Место ꙗ се пишува ѣ: ѣздѧщꙗ, ѣздить.

Фонетските белези откриваат македонска редакција, се врши вокализација на ъ < о: конь, соседь, токмо. За глаголски прототип укажува и запазеноста на стариот аорист: ѡбрѣть, погрѣсѧ, вьзрасѧ, придѫ.

Секако, словенските редакции на триодот настанале врз основа на грчкиот Триод. Грчките триодни ракописи одлично ги проследил и претставил И. Карабинов.[25] Прашањето за словенските редакции на триодите, настанувањето, развитокот, се постојано присутни во славистиката. Покрај истражувањата на Карабинов, видно место заземаат тие на: Г. А. Илински,[26] Е. Гранстрем[27], А. П. Сирку[28]. Во Македонија на оваа проблематика работеле В. Мошин и Л. Славева. В. Мошин опишал повеќе триоди во описите на словенските ракописи од Македонија, Хрватска, Словенија, Србија.[29]

---

[22] Маньо Стоянов, Христо Кодов, *Опис на славянските ръкописи в Софийската народна библиотека*, София 1964, бр. 933, 93—94.

[23] Х. Кодов, *Опис...*, 67.

[21] Х. Кодов, *Опис...*, 67.

[25] *Посная триодь. Исторический обзор ея плана, состава, редакций и славянских переводов*, Спб. 1910.

[26] Г. А. Ильинский, *Копитарова триодь XIII в.* Русский филологический вестник, т. LV, Спб. 1906.

[27] Е. Г. Гранстрем, *Описание русских и славянских пергаменных рукописей*, Ленинград 1953.

[28] *Къ истории исправленния богослужебныхъ книгъ в Болгарии*, т. I, Спб. 1899.

[29] В. Мошин, *Палеографски албум на јужнословенското кирилско писмо*, Скопје 1966; *Словенски ракописи во Македонија*, Скопје 1971; *Ћирилски рукописи у Повијесном музеју Хрватске, Копитарева збирка словенских рукописа и Цојсов ћирилски од-*

Посебни истражувања врз словенските триоди извршила Лидија Славева, особено преку магистерскиот труд „Структурна и текстолошка анализа на Посниот и Цветен триод ЈАЗУ бр. IV д — 107“, одбранет во Скопје 1972 година. Делови од него се објавени под следниве наслови: „За старословенскиот триод,[30]“ „Две стихири на словенскиот триод како прилог за историјата на постапните редакции“[31], „Триезичната ерес“ во Климентовиот превод на Триодот“.[32]

Со фототипското и критично издание на секој постар Триод ќе се оформат сознанијата за развитокот на словенските триоди. Најстарите траги при споредувањето на најстарите словенски триоди упатуваат на македонско јазично подрачје, на кој терен настанале мошне значајни преводи од грчката книжевност. Укажувањата, што понапред беа само загатнати преку претставувањето на споменатите триоди, можеби ќе нѐ доведат до најстариот словенски глаголски триод настанат во Охридската книжевна школа, или во друг книжевен центар во Македонија.

Штом станува збор за словенските триоди, да спомενеме уште неколку примери на триоди што се наоѓале или се наоѓаат во Македонија. Од Македонија потекнува и Посниот триод од XIII век со српска редакција, што се гледа од записот на него: „Папа Тасе синъ на Дамчета, синъ на Тасета Димитри попъ...“ Овој Триод е едноеров. Содржи 98 пергаментни листови (27×18,5), без почеток и без крај. Сега се чува во Софиската народна библиотека.[33]

Во истата Софиска библиотека бил доставен од Македонија и Карпинскиот триод, Посен триод од XV век, српска редакција. Го доставил А. Шопов.[34] Ист е случајот и со Посниот триод од XV—XVI век, доставен од „град Крушево, Македония“ од С. Георгиев.[35] Сигурно настанал на македонско јазично подрачје, но покажува елементи од српскиот ресавски правопис.

Од Гостивар достигнал во Софиската народна библиотека и Посниот триод од XVI век, но веќе со српска редакција.[36]

Во описите на Б. Цонев од 1910 година, се среќаваат триоди, за кои се знае дека дошле од Македонија.

---

*ломак у Љубљани*, Београд, СКЗ, 1971; Vl. Mošin, *Kopitarjeva zbirka rukopisov in Zoisov ćirilski fragment iz Narodne in univerzitetne knjižnice v Ljubljani*, Ljubljana SAZU 1971, *Ćirilski rukopisi Jugoslavenske akademije* I, II, JAZU 1955.

[30] Slovo, Zagreb 1972, br. 22, 93-116 *Зборник Владимира Мошина*, Београд 1977, 133—139.

[31] *Зборник Владимира Мошина*, Београд 1977, 133—139.

[32] Гласник на ИНИ, Скопје 1973, бр. 1, 157—167.

[33] Б. Цонев, *Опис на славянските ръкописи в Софийската народна библиотека* София 1923, 82, бр. 573 (66).

[34] Б. Цонев, *Опис...*, 85—86, бр. 581 (458).

[35] Б. Цонев, *Опис...*, 86—90, бр. 582 (338).

[36] Б. Цонев, *Опис...*, 90, бр. 583 (401).

Посниот триод од XV век, српска редакција (121 листови) бил доставен од В. Икономов од Македонија.[37] Еден Цветен триод од селото Мажучишта, Прилепско, бил доставен од В. И. Дудев.[38]

Триоди со македонска редакција опишува и В. Мошин во „Словенските ракописи во Македонија“. Меѓу нив треба да се споменат: одломката од Посен триот од XIII век, Посниот триод от XIV век, одломката од Пентикостар (Цвстен триод) од XIV век,[39] итн.

---

[37] Б. Цонев, *Опис на ржкописитѣ и старопечатнитѣ книги на Народната библиотека в София* 1910, 138, бр. 209 (190).

[38] Б. Цонев, *Опис на ржкописитѣ* ..., 138, бр. 210 (571).

[39] Бр. 31, 32, 36, итн.

ЛИЛЈАНА ТОДОРОВА (Скопје)

# ЕВАЛУАЦИЈАТА НА КНИЖЕВНОТО ДЕЛО КАКО РЕЛАЦИОНЕН ФЕНОМЕН ВО ТЕОРИЈАТА НА КОМУНИКАЦИЈАТА

Книжевноста како уметност на зборот, на јазикот, во својот хуманистички домен обединува многу области на човековото искуство, од презентирањето на духовното подрачје на реалноста, до проектирањето на најшироките културолошки, образовни и општествени влијанија. Служејќи им пред сè на интелектуалните потреби на човекот преку својот придонес во активирањето на неговите емоционални и естетски доживувања, таа всушност била, а според најсовремените научни сфаќања, и ќе остане „специфичен облик на одразување на целокупната општествена стварност, како непрекинлив и непредвидливо разновиден дијалектички-развоен процес“. Оттука проблемов што овде го имаме за предмет — евалуацијата[1] на книжевното дело —, односно оценувањето на неговата книжевна вредност, е толку стар колку е стара и имагинативната креативност на човекот. Затоа и секоја теорија на литературата би требало да ја имплицира и теоријата на литературната евалуација. Меѓутоа, иако историски погледнато, прашањето за усвојувањето на уметничкото дело прв пат теориски го осмисли уште Аристотел, со своето учење за катарзата, експлицитни теории за ова прашање се формулирани дури од пред петнаесетина години[2], прво во англосаксонското и особено германското јазично подрачје[3], а потоа и во францускoто, руското и кај другите народи.

---

[1] Кај нас за поимот *оценување на вредноста* се употребува терминот *вреднување* што поминал во јазична употреба како превод на германскиот израз *Werten* и *bewerten*, како и на францускиот што веќе е одомаќен и како транскрибиран израз од *évaluation* (евалвација), евалуација.

[2] Овде ќе одбележиме дека истакнатиот литературен теоретичар René Wellek, во својата *Историја на модерната критика* напоменува дека зачетоците на модерното разбирање на уметноста можеме да ги забележиме уште во втората половина на XVIII век кога, навистина, поетиката заснована на „вечните закони“ почнува да отстапува пред новата критичка мисла што ја почитува слободната творечка личност со динамичен концепт за вредностите, (*A History of Modern Criticism* (1750—1950), London, 1955.

[3] Една доста обемна библиографија во врска со ова е дадена уште во 1971 година од *Jochen-Schulte-Sasse* во *Literarische Wertung* (Stuttgart). Од поблиските до наше време трудови овде ќе ги одбележиме трудот на Douwe W. Fokkema, *The Problem of Generalisation and the Procedure of Literary Evaluation*, Neophilologus“, 58, 1974; Rien T. Segers: *Studies in Semiotics, The Evaluation of Literary Textes*, The Peter de Ridder Press, 1978, Lisse, The Wetherlands.

Сфаќањето на вредноста на некое дело претпоставува познавање на причините и критериумите врз основа на кои тоа дело го чувствуваме како вредно. Но и покрај тоа што во историјата на теоријата на книжевноста постојат обиди по психолошки и филозофски пат да се одбележи како литературното творештво се доживува како уметност, сè уште постојат недостатоци и празнини во донесувањето суд за вредноста на едно дело и изнаоѓањето на нејзините конкретни носители преку кои овој протејски облик на човековата духовна активност би се опфатил со сите негови видови, со сите негови творечки форми и животно-општествено значење.

Една од тешкотиите во тоа произлегува и од самиот факт што, според својата онтолошка дефиниција, вредноста како категорија претставува еден *релационен феномен*, односно феномен со комуникациски потенцијал кој не може точно да се измери, но кого рецепторот интуитивно и активно го чувствува во текот на остварениот контакт со делото. Теоријата на тој процес што всушност припаѓа кон теоријата на комуникацијата, е дел од еден сеопфатен и кохерентен теориски систем кој се однесува на воспоставувањето ангажиран однос кон конкретното дело и се остварува низ процесот на рецепцијата.

Ние овде ќе се задржиме само на тој аксиолошки аспект што чини составен дел на односот на рецепторот, односно ќе се обидеме да го дефинираме вреднувањето како *облик на комуникација* со неговите параметри на толкување, функција и вредносен елемент, согледувајќи ги овие прашања посебно во контекстот на нашето самоуправно социјалистичко општество каде вреднувањето коинцидира со слободата на уметничкото и научното творештво како основен постулат на нашата културна политика.

* * *

Непобитен е фактот дека творештвото, од кој било да е вид, со својата функција на откривање на трансцедентната сфера на стварноста и своите сознајни и постулативни содржини се одликува со многузначност која, во зависност од применетата појмовна апаратура од страна на рецепторот, ја постигнува својата, според терминот на една од Ингарденовите тези, „конкретизација“[4], всушност актуализација на потенцијалните елементи и моменти што ефективно ги содржи. Посебно при рецепцијата на едно книжевно дело, читателот донекаде ја заокружува и дополнува неговата шематска структура и во својата свест си обезбедува свој заклучок што му е најблизок, зависно од неговата способност да го сфати делото, како и од условите под кои се врши рецепцијата и кои можат да бидат изменети од оние во кои истото е пишувано. Во тие различни фази на конкретизација, делото значи се јавува со изменета моќ на своите вредности, а тоа на извесни теоретичари им дава право да формулираат мислења за „релативноста“ и „субјектив-

[4] Cf. Ингарден, Р., *Доживљај, уметничко дело и вредност*, Нолит, Београд, 1975.

носта“ на естетските и уметничките вредности, за нивната валентност, односно висина на вредноста, така што овие поими не секогаш имале и имаат јасно и прецизно толкување[5]. Само ова е веќе доволно да укаже дека се работи овде за еден арбитрарен акт на кој му недостасува извесно објективно оправдување што поширoко значи дека вредноста е многу сложена категорија и дека нејзината структура се открива низ формата на релацијата, односно рецепцијата. Таа, навистина, израснува преку својствата на делото како објект, не е наметната однадвор туку е изведена, но проблемите и тешкотиите околу нејзиното определување се бројни и разновидни.

Проникнувањето во обемот на различните вредности на делото во крајна линија значи проникнување во различните типови на книжевниот исказ, а со тоа и надминување на врзаноста за времето и просторот, што е многу важно денес да се постигне, со оглед на сѐ поинтензивното меѓународно кружење на книгата. Затоа впрочем, уште од дамнешни времиња во истражувањата од овој домен особено се барало трпеливост, надминување на субјективните ставови и на емоционалните реагирања што често биле наметнувани од разни околности кога се правел осврт на структурата и суштината на вредноста на делото.

Во теоријата на уметноста е познато дека уште Платон се занимавал со оваа проблематика и сметал дека вредностите се така наречени „идеи“ односно дека тоа се извесни вонвременски, непроменливи „идеални“ ентитети што, како став, и денес, донекаде, се поддржува од теоретичарите, напр. кај Макс Шелер и некои други претставници на „јужно-германската“ школа што припаѓаат на феноменолошката струја во аксиологијата и на „апсолутистите“. Мислењата во текот на времето се менувале, зависно од околностите и од литературните правци што се јавувале на културната сцена. Во еден момент од делото се барало да изразува пред сѐ морални вредности во етичка смисла на зборот, односно да прикажува конфликти во кои личностите ќе се одликуваат со високи морални квалитети. Други пак „убавина“ наоѓале во прикажувањето, особено, на негативни вредности како израз на естетска вредност и вистинитост на делото што, како критериуми ги среќаваме во вреднувањето на делата на натуралистите. Некои бараа прикажување на идеали од социјална и политичка природа, патриотизам и сл., при што до израз доаѓаа вредностите на општествениот морал. За „л-ар-пур-л-ар-тистите“ важеа сосем други критериуми во однос на автономноста на естетските вредности. Ова укажува на фактот дека при вреднувањето се имал предвид еден одреден *функционализам* во сфаќањето на литературата што произлегувал од непосредните потреби на дадениот момент од развојот на општеството.

Нема сомнение дека уметничкото творештво е условено од епохата, но со својата универзалност тоа е трансисториско во исто време, без ограниченост во смисла на локалитет и националност, така што со своите битни естетски својства овозможува вистинско уметничко до-

[5] Cf. напр. теоријата на Ch. Stevenson: *Ethics and Language*, *New* Haven 1960.

живување и вон својата современост. Укажувајќи на ова, Маркс како пример ја наведуваше *Илијадата*, па и самиот се чувствуваше немоќен при барањето и особено одредувањето вистински инструмент за нејзиното вреднување: „Тешкотијата — велеше тој — не е во тоа да се сфати дека грчката уметност и епот се врзани со извесни облици на општествениот развиток. Тешкотијата е во тоа да се разбере зошто тие нам ни овозможуваат уметничко доживување и зошто, во извесна смисла, важат како норма и недостижен пример“[6].

Од друга страна кога се знае дека човекот од сите времиња и од сите земји токму поради потенциите на некои чувства како што се чувството за трагичност, комика, драматика што се во неговата природа од неговото постоење, може да ужива во уметничките дела и на писателите од антично време и на современиците што ги искажуваат овие категории, напр. Аристофан, Молиер, Јован Стерија Поповиќ, Нушиќ и др., ќе се види дека времето и просторот не можат да претставуваат исклучителен фактор при непосредното вреднување и рецепцијата.

Овде погоре прикажавме извесни ставови што ни го разоткрија фактот дека творештвото не е монопол што се бара исклучиво за себе. Видовме и дека, во зависност од тоа на кои категории им се давало предност во различните сфаќања на филозофската и културната антропологија, функцијата на книжевното дело и неговата уметничка структура добивале различни вреднувања. Притоа, често, книжевните изучувања не биле сестрани, детални, ерудитски туку во нив преовладувало доктринерство, самоволие во утврдувањето на вредноста, догматски стил на мислење и сл. Такви примери има, меѓу другото, кај Тодор Павлов во „теоријата на одразот“ со догматски карактер или кај Дејвид Дејчиз кој, застапувајќи се за еднаков статус на сите вклучени творби како во некој „канон“, штити од дисквалификација многу дела[7] што не содржат некои силни аргументи за одржување. Англискиот пак теоретичар Харолд Осборн оди во една друга крајност со тоа што го исклучува вреднувањето од науката за книжевност како нејзин составен дел.

За книжевната наука секако најзначајни се делата на оние теоретичари што го афирмираа антидогматскиот пристап кон уметноста, со богатство и разгранетост на уметничките асоцијации и во кој нема наметнување на вредности или униформисување на човековите потреби. Лисјен Голдман со право истакнува, меѓутоа, дека и во марксистичката мисла, односно книжевна критика и теорија на книжевноста, најголемите тешкотии се појавуваат околу толкувањето на појавите на свеста, а меѓу нив, особено околу толкувањето на уметноста, одредувањето критериуми за вредноста и наоѓањето одговор за начинот на кој одредена вредност е фундирана во делото.

---

[6] Маркс, К., *Прилоі кон криштиката на йолитичката економија*, Култура, Београд, 1956, стр. 201.

[7] D. Daiches, *Critical Approaches to Literature*, London, 1956, стр. 302 (цит. според Х. Маркјевич, *Наука о књижевности*, Нолит, Београд, 1974, стр. 267).

За проучувањето на ова прашање на поширок план, голем придонес дадоа сепак бројни научници од повеќе јазични подрачја, меѓу другите: од руското[8] (Григорјев, Виноградов, Лотман, Бахтин), германското[9] (Ингарден, Милер, Н. Кајзер, Е. Фишер, Н. Хартман, Х. Р. Јаус, М. Науман), францускoто[10] (Р. Барт, Л. Голдман, К. Прево, Марон, Р. Гароди), англо-американското[11] (Р. Велек), полското[12] (Л. Колаковски, Х. Маркјвич), италијанското (Антонио Грамши) итн., како и од кај нас во поширока смисла[13] (меѓу другите Ал. Флакер, Зд. Шкреб, Св. Петровиќ, Пр. Матвејевиќ, М. Пражиќ, Ср. Петровиќ, Јанко Кос, З. Константиновиќ, З. Лешиќ) и од потесното, македонското подрачје, меѓу другите М. Ѓурчинов[14].

Општо земено, кон средината на овој век, поточно во годините по војната, интересот за различните проблеми на вреднувањето видно се зголеми, а особено големо внимание им посветува макрсистичката естетика. Денес, впрочем, многу се размислува за јазикот на секоја уметност, за онтологијата на секоја уметничка дисциплина, така што во областа на книжевноста критичарот ретко би се решил да зборува непосредно за вредноста на некое дело, без познавање на сите аспекти што се однесуваат на рецепцијата. Живееме во време кога развиената и проширена историска и културна свест постојано се судрува со ревандикациите на тесната догматска свест. Затоа речиси уште од прв поглед е јасно кога една оцена е неубедлива, противречна, реторична и под стекнатото искуство. Сепак, сѐ уште е често мислењето, и меѓу современите проучувачи на книжевните дела кај нас, дека конкретизацијата

---

[8] Cf. напр. Ј. М. Лотман, *Анализ поетического текста*, Ленинград, 1972; М. Бахтин, *Вопросы литературы и эстетики*, Москва, 1975.

[9] Cf. напр. E. R. Curtius: *Kritische Essays zur europäischen Literatur*, Bern, 1954; Hans Robert Jauss: *Estetika recepcije*, Beograd, 1978; *Esthétique de la réception et communication littéraire*, *Critique*, vingt ans de pensée allemande, octobre, 1981, Paris, Ed. de minuit, str. 1116—1131; Manfred Naumann: *Auteur—destinataire—lecteur* Actes du VIe Congrès de l'AILC, Bordeaux, 1970, str. 205—209.

[10] Cf. напр. P. Macherey, *Pour une théorie de la production littéraire*, Paris, 1966; R. Barthes, *Essai critique*, Seuil, Paris, 1964; Yves Chevrel, *Le problème de l'évaluation dans l'enseignement de la littérature comparée*, Actes du VIIIe Congrès de l' AILC, Académiai Kiado, Budapest, 1976, стр. 561—571; L. Goldman, *Marxisme et sciences humaines*, Gallimard, Paris, 1970.

[11] Cf. René Wellek, *A History of Modern Criticism*, 1750—1950, London, 1955.

[12] Х. Маркјевич, *Наука о књижевности*, Нолит, Београд, 1974.

[13] Cf. napr. A. Flaker — Z. Škreb, *Stilovi i razdoblja*, Zagreb, 1964; Sv. Petrović, *Kritika i delo*, Zora, Zagreb, 1963; P. Matvejević, *Prema novom kulturnom stvaralaštvu*, Zagreb, 1975; Sr. Petrović, *Marksistička estetika ili kritika estetičkog uma,*, *BIGZ*, Beograd, 1979; *Естетика и социологија идеје*, Београд, 1975; *Негативна естетика*, *Градина*, *Ниш*, 1972; *Естетика и идеологија*, Вук Караџић, Београд, 1972. З. Константиновић, *Феноменолошки приступ књижевном дјелу*, Београд, 1969. Cf. исто така и заедничкиот труд на: М. Ѓурчинов, Н. Ковач, З. Лешић, Н. Кољевић, Т. Куленовић, Н. Петковић: *Модерна тумачења књижевности*, Свјетлост, Сарајево, 1981.

[14] Cf. М. Ѓурчинов, *Проблеми вреднoвања културног стваралаштва*, Марксистичке студије, Комунист, Београд, 1979.

односно рецепцијата на едно уметничко дело е „објективно" спроведена само тогаш кога се поклопува во целина со „интенциите" на авторот. Меѓутоа, уметничкото дело се одликува токму со тоа што допушта различни естетски конкретизации, можност за изнаоѓање повеќе вредности и извесна слобода при интерпретацијата, се разбира под услов да не се пречекори предметната консеквентност и да не се изгубат од вид сфаќањата на епохата што била современа на уметникот. Напр. меѓу вредностите што не се присутни непосредно туку потенцијално и кои можат да се формираат при рецепцијата по пат на конкретизација, спаѓаат идејата или естетската категорија, трагиката, „местата на неодреденост" (според Маркјевич), мотивацијата на постапката, конфликтот, јазичната структура и сл. Па и самите предметни карактери што се однесуваат на вредноста како напр. остроумен, слаб, индиферентен, јасен, реален, релевантен и сл. и нивните корелати се покажуваат многузначни и со бројни импликации. Затоа оценката не е гарантирана туку се зема како приближна, често е донесена *per analogiam*, како вели Ингарден[15], односно на основа на знаењето дека и други дела со слични објективни својства имаат естетска вредност.

Писателот и читателот не го следат еден текст по ист пат, писателот го замислува, а читателот го прима на свој начин што укажува на фактот дека делото и читателот не се апсолутни константи. Вредноста на делото се состои всушност и во неговата способност да ја исполни функцијата за задоволување на извесна човечка потреба, на единката или на една општествена група. Ако таа, до извесна смисла, е субјективна, нејзиниот објективен аспект се состои во тоа што во односот на вредносните елементи не треба да се изгуби ништо од она што е во изворното значење. Ова, од друга страна, е показ дека делото е завршено дури откако ќе продре меѓу своите корисници како компетентни субјекти. Притоа сепак оценката се однесува на авторот, на неговите творечки способности, а не на самата вредност како можност да ги задоволи потребите на рецепторот.

Од праксата на чинот на евалуацијата на уметничките дела се гледа дека, како категорија, таа има *книжевна*, *историска* и *научна* дејност. Тоа значи дека и рецепцијата може да се врши на различни начини и со различни ставови на конзументот: делото научно да се проучи во времето додека се развива естетското доживување, лингвистички да се анализира или пак едноставно, од аспектот на обичен читател, да се доживеат опишаните моменти, да се дознае нешто за животот, обичаите, судбината на личностите од дадената епоха и сл.

Голема улога при вакво вреднување ѝ припаѓа на оригиналноста на делото, но особени тешкотии се јавуваат кога преку вреднувањето се сака да се направи обид за хиерархизација, односно споредување на делата според нивната вредност. Тешкотиите произлегуваат од тоа што категориите на вредноста што ги викаме и критериуми, понекогаш можат да имаат и недоволна острина, зашто во нив постои еден неутрален паралелизам поради кој конкретните квалитети на делото можат да

[15] Cf. Ingarden, R., op. cit.

бидат различно вреднувани од различни читатели.[16] Во книжевно-историската наука тоа било случај напр. со вреднувањето на Шекспир, Флобер, Сартр и многу други. Притоа треба да се има предвид дека и самите вредности се разликуваат меѓу себе, односно имаат свои сопствени детерминанти или квалитети што ги диференцираат и што Ингарден ги наречува „квалитети на вредностите“ или „вредносни квалитети“.[17] Такви можат да бидат јазичните особености на текстот кои често се вбројуваат и во уметничките ефекти на делото (напр. посебен тип реченици со одредена функција при искажувањето на текстот, употреба на апстрактни именки, употреба, претежно, на глаголи и сл.), потоа извесни особености на композицијата, емоционални квалитети и сл. Една книжевна традиција секако е побогата доколку во неа постои мноштво облици и различни вредности. Меѓутоа, морфолошката разновидност не може да се проценува само според еден клуч. Освен тоа тешкотии при вреднувањето се јавуваат и затоа што извесни вредносни сфери содржат и категории што не се споредливи и вредносни квалитети што не се мерливи. Така, при споредба на две уметнички дела се добива еден споредбен индекс кој не се однесува на основната материја на вредноста на делото и кој, се разбира, е релативен (иако мора да биде доволно фундиран), зашто со промената на делото со кое се врши споредбата, се менува и самиот индекс. Постои опасност во ваквите случаи да бидат споредувани две вредности чии квалитети на вредностите покажуваат некаква разлика во висината, односно да бидат споредувани и вредности со принципиелно различна квалитативна одреденост. Затоа треба да се има граница при споредувањето на вредностите.

При непочитувањето на овој став, може да се згреши во донесувањето конечна оценка. Понекогаш, на одредувањето на вредноста влијае таканареченото јавно мислење што владее во даденото време, во одредена културна средина. Тоа, најчесто, поведено од практичарите на културниот фронт, се препушта на импресии што како појава би можело да има негативни консеквенции за судбината на книжевната наука воопшто.

Овде досега всушност станува зборот за два вида вреднување, т.е. за два различни домени на вреднување:

1. едно вреднување во рамките на книжевната критика кое се однесува на целосната вредност на делото;

2. друго вреднување во рамките на историјата на книжевноста или споредбено вреднување при што се оценуваат извесни особини на книжевното дело (напр. средствата на книжевниот израз и сл.), за да му се одреди место на тоа дело во рамките на таа историја.

Многу е важен при овој процес односот на критичарот, односно на рецепторот. Зборувајќи за овој проблем Гаетан Пикон вели дека, зависно од ставот на истражувачот, кај него ќе надвладее ставот на оваа

---

[16] За овој проблем Cf. особено Isenberg, A., *Critical Communication*, во: *Aesthetic and Language*, W. Elton, Oxford, 1954.

[17] Ingarden, R., op. cit., стр. 198.

или на оние поетики што нему му изгледаат повредни и посовремени.[18] Патем да кажеме, денес такви има релативно повеќе од порано. За еден вистински поклоник на уметноста, суштински заинтересиран за човековата креативност, прифатлива ќе биде, меѓутоа, само отворената естетика, без цврсти ригорозни постулати, но со изострени критериуми од недогматски тип и со почит кон вистинските хуманистички вредности засновани на вековното човеково искуство и верифицирани во творечката пракса што е во постојано движење.

* * *

Во нашето самоуправно социјалистичко општество ваквите настојувања со широки мисловни и хуманистички видици битно можат да влијаат како за развојот на уметничкото творештво што во себе ќе ја осведочува неприкосновената и неподмитлива дарба како конструктивен израз на духот што зема живо учество во создавањето на вредностите, така и за унапредувањето на делотворната критика со вистинско марксистичко толкување на творештвото низ кое пулсираат сите компоненти на едно дело. Факт е дека кај нас имало база за вакви перспективи и дека истите, макар и скромно, веќе имаат направено пробив во нашата литература и култура. Еден доста прегледен осврт за развојот на критичката мисла во Македонија во врска со проблемот на вреднувањето даде Милан Ѓурчинов, во II глава од својата книга посветена на оваа проблематика, под наслов *Сведошшва*.[19] Преку проследувањето на различните етапи на македонската критика низ овој осврт се гледа дека вреднувањето во книжевноста било во функција со рецепцијата низ која се изразувале длабоките барања и потреби на времето, односно општеството, но паралелно со тоа и односот меѓу луѓето во материјалната и духовната сфера како и степенот на нивната етичка доследност. Со доста студиозност и загриженост акцентот особено е ставен овде на негативните појави со цел истите да бидат идентификувани, но пред сѐ надминати: „...Во праксата (во 60-те години) се разви една невредносна, сателитска критика која се бавеше со „ситно работење", која во одделните свои видови имаше и светли моменти сосредоточувајќи се на поединости и на детали, но која често го губеше осетот за целината, за тоталитетот на човечкото".[20]

Порано нагласивме дека рецепцијата на делото е поврзана, меѓу другото, и со различните историски услови поради што уметничкото дело во различни епохи доживува и различни степени на својот успех и стекнува многу естетски конкретизации. Има периоди и на слабеење на неговото влијание кога читателите остануваат на пример неосетливи спрема некои негови вредности, или, обратно, кога емоционално реагираат така што придонесуваат за неговата ревалоризација. Во тие

---

[18] Cf. P i c o n, G., *Le jugement esthétique et le temps*, Revue d'Esthétique, 1955, no 2.

[19] Ѓ у р ч и н о в, М., *Проблеми вредновања кулшурноі сшваралашшва*, Марксистичке студије 11, Центар за друштвена истраживања Председништва ЦКСКЈ, Комунист, Београд, 1979, стр. 57—92.

[20] Ibid., стр. 59.

различни фази на конкретизација, делото значи се јавува со изменета моќ на своите вредности. Така се отвора можност да бидат актуализирани други, нови потенцијални моменти и да бидат изземени некои места на неодреденост за да се конституираат и други вредносни квалитети.

Создавањето автентични вредности исто така е дел од рецепцијата. Ова е тесно поврзано со појавата на нови културни потреби во текот на времето што придонесува за создавањето клима за вистински духовен живот на една средина. Маркс оваа потреба на публиката за уметност ја доведува во врска со ослободувањето на трудот и сметаше дека таа се зголемува со зголемувањето на способноста на истата да ја разбере и да ужива во неа. Во својот *Кайитал* тој за ова пишуваше: „Царството на слободата почнува всушност дури таму каде што престанува трудот кој што е наметнат од неволја и надворешна целисходност... каде што почнува развитокот на човечката сила којашто е цел сама за себе".[21]

Неопходноста и од корегирање и од збогатување на постојните критериуми за вреднување станува очигледна со развитокот на човештвото, зашто во една природна човекова средина, имуна на лажни вредности, подредени често на економски детерминизам,[22] развојот и културата се во дијалектичка врска. И бидејќи културата е збир на вредности во постојана промена, и книжевните норми исто така се јавуваат со ограничена важност, зашто не можат да предвидат нови квалитети на вредноста. А во денешно време кај нас можностите за развој на процесот на вреднување се многу големи и тоа не само во науката за литература туку и во областа на музиката, филмот, театарот, ликовната уметност. За ова придонесуваат и бројните културни рубрики на весниците и списанијата, културните манифестации, емисиите од ваков карактер на радиото-телевизијата и сл. Телевизискиот медиум почна да се докажува и како уметност, што исто така дава естетско доживување за што веќе постојат и некои проучувања како напр. кај советскиот теоретичар на телевизијата Ј. Богомилов во неодамна издадената книга кај нас *Проблемиӣе на времеӣо во умеӣничкаӣа ТВ* (Свјетлост, Сарајево, 1980). Оваа широка дејност покрај тоа што го помага запазувањето на високите вредносни критериуми при рецепцијата, дава поттик на творечките слободи и на откривањето автентични книжевни вредности.

Ваквата дејност е неопходна, меѓу другото, и поради истражувањето на проблематиката на книжевната наука. Но еден од условите за разрешување на тешкотиите што се јавуваат при вреднувањето по ваков пат е и степенот на културната развиеност на средината што рецепира и нејзината способност за воспоставување творечки однос во контактот со делото. Доколку таа пројавува интерес за критичка евалуација на

---

[21] Маркс, К., *Кайиӣал* III, Култура, Београд, 1948, стр. 711.

[22] За овој проблем, во јули 1981, расправаше Меѓународниот колоквиум одржан во Дубровник, во организација на Заводот за култура на Хрватска, Заводот за проучување на културниот развиток на СР Србија и Југословенската комисија за соработка со УНЕСКО.

непобитните вредности во книжевното творештво, доколку за предмет и мотив на интелектуална преокупација сè повеќе го има и вреднувањето и обилува со витални идеи за дијалог во таа смисла, дотолку и вреднувањето ќе биде поживотно и со творечки компоненти.

Впрочем, обновувањето на уметноста, појавата на нови средства и принципи на творење, не го намалува значењето на естетските вредности од минатото зашто вистинско уметничко дело е оној текст што има своја отвореност, слух за животно битни содржини и што може да се вклопува во општественото функционирање, да се осовременува преку својот човечки, идеен набој. Иако засновано на извесни стандарди што се „реалии со свои историски обележја“ како „печат“, „боја“ или „*dignitas*“ на творечката индивидуалност, вреднувањето пред сè се осланува на овие универзалии што се важечки за сите средини и за сите јазици.

На творештвото во целина му е дадено значење на слободен и универзален продукт на човекот. Класиците на марксизмот, Маркс и Енгелс, го детерминираа естетскиот карактер не само на духовната туку и на целокупната човекова креативност, покажувајќи дека со остварувањето хуманизација на човечките чувства што комуницираат со тоталитетот на човечката природа, се постигнува и разотуѓување на човечката дејност преку можноста за опредметнување на неговите универзални вредности. Тоа значи и дека секоја единка е повикана да биде творец.

Оттука може да се изведе заклучок дека вистинскиот вредносен потенцијал на едно дело е оној всушност што оди пред рецепторот, што го издига уметничкиот вкус на човекот на едно повисоко ниво. Вреднувањето, според тоа, се одликува со својот револуционерен карактер кој произлегува од самата дијалектичност на уметничкото дело. Со време, со изменетата положба на уметничкото творештво во животот односно со неговата проширена конотација, се менува и самата стварност на делото, а со тоа и мислата за неговата вредност што погоре го именувавме како откривање на нови, автентични книжевни вредности.

Па и покрај овие општоважечки константи останува сепак нешто недефинирано во идентитетот на вредностите. Творечката способност е најголема тајна на човековиот дух, а секое дело правило за себе. Според тоа, делото е и неповторливо, како што во една прилика има кажано Милан Пражиќ.[23] Затоа кога му се приоѓа и не може да се има кон него некој априорен став. Тоа треба да се гледа во целина, во поголема или помала целина заедно, и притоа не треба да се занемарат деталите, туку треба да се умее да се разликува што е главно, а што помалку важно. При таков метод и стил на приод, со поголема сигурност ќе може да се почувствува кои од напишаните дела се псевдоуметност, а кои книжевна уметност. Ремек-делата пак секогаш се препознатливи по нивниот уметнички авторитет кој е појдовна ориентација тие да останат вечни современици на човештвото.

[23] Пражић, М., *Јесу ли сви писци књижевници*, „Политика“, бр. 59 од 23 август, 1980, стр. 7.

ТОМИСЛАВ ТОДОРОВСКИ (Скопје)

# СОБИРАЧКО-ПУБЛИКУВАЧКАТА ДЕЈНОСТ НА КУЗМАН ШАПКАРЕВ

Беспорен факт е дека Зборникот од народни умотворби на Кузман Шапкарев претставува ’рбетник на сиот негов разнообразен творечки фонд, најдостоен презентант на неговата богата заоставштина пред строгиот и неумоливиот мерник на секоја нејзина глобална валоризација.

И макар што е резултат на многугодишно своевидно саможртвување, неговата собирачка активност не е осамена појава на нашиов ветрометен терен, а публикувањето на грижливо собираната фолклорна материја претставува една алка во низата од слични потфати остварени од домашни и странски научни трудбеници низ XIX век.

Така на пример, творецот на новата српска книжевност, најпознатиот собирач и реформатор на српскиот јазик и правопис, Вук Ст. Караџиќ (1787—1864) се јавува и како прв собирач и публикатор на македонски народни песни. Тој во својата втора збирка „Народна српска песнарица, издана Вуком Стефановићем, част втора у Виени 1815“ под број 101, на страна 71—72, ја објавува првата македонска народна песна „Не рани рано за вода“ (сметајќи ја погрешно за бугарска), за во својот „Додатак к Санктпетербургским сравнительним рјечницима свију језика и нарјечија, с особитим огледима бугарског језика“ (Виена, 1822) да објави уште 27 народни песни од Разлошко (Пиринска Македонија).

Втор собирач на македонски народни песни во I половина на XIX век, а прв кој тоа го прави на теренот на Македонија, е доцентот на Казањскиот универзитет Виктор Иванович Григорович (1815—1876) кој ќе одигра важна улога и во националното будење на некои Македонци, во прв ред на стружанецот Димитрија Миладинов. Патувајќи низ европска Турција, тој запишува околу 200 народни песни, главно од Солунско, Охридско, Битолско и Мелничко (најмногу песни добива во Солун од едно 13-годишно галичанче по име Кузман), но за жал не успева да ги публикува од засега непознати причини.

Важен придонес во публикувањето на македонски народни песни има и познатиот илирски поет од словенечко потекло, Станко Враз (1810—1851), уредникот на загрепското книжевно списание „Коло“. Среќавајќи се лично со Григорович, за време на неговиот престој во

Загреб, тој од него презема 60-ина песни за дел од нив да објави во споменатото списание („Коло“, 1874, кн. IV, стр. 37—56 и кн. V, стр. 24—54) и тоа: 24 македонски и 9 бугарски народни песни.

По овој почетен собирачко-публикаторски бран интересот кон нашето народно творештво се зголемува уште повеќе во екот на националната и културната преродба во Македонија — II половина на XIX век, зашто во условите на ропскиот живот, кога нашиот народ е лишен од сопствен книжевен јазик и писмена уметничка литература и кога му се оспорува националниот индивидуалитет, фолклорното богатство е најсигурниот признак за неговата национална самобитност и историско суштествување.

Сепак, честа да го публикува првиот зборник со македонски народни песни нема да му припадне на ниеден Македонец, туку на српскиот археолог, политички мисионер и собирач, Стефан Верковиќ, кој во 1860 година го издава во Белград својот зборник „Народне песме македонских Бугара. Књига I. Женске песме“, објавувајќи во него 335 народни песни претежно од серскиот крај. Конечно, една година подоцна, во Загреб се појавува најзначајното дело на македонската преродба — Зборникот на Миладиновци што ќе ги поттикне на собирачко-издавачка дејност речиси систе наши позначајни преродбенски дејци: К. Шапарев, М. Цепенков, Ј. Цинот, Р. Жинзифов, П. Зографски, Ѓ. Пулевски, П. Ѓиновски, Ј. Стрезов, Д. Македонски, В. Мачуковски, В. Икономов, Е. Каранов и др. Така една појава, којашто во почетокот имаше повеќе инцидентен карактер, сега поприма широки димензии со јасно формулирана идејно-содржинска и естетска платформа.

Всушност, до објавувањето на првата книга од Шапкаревиот „Сборник от б'лгарски народни умотворения“ (София, 1891) излегуваат од печат како одделни збирки со македонски народни умотворби „Македонска песнарка“ од Ѓ. Пулевски (Софија, 1879) и „Сборник от народни умотворения, обичаи и други“ од Атанас Илиев (София, 1889), но затоа пак дел од нашето фоклорно богатство си наоѓа место во зборниците на Милоевиќ, Качановски и Јастребов.

Знаејќи дека фолклорот на нашиот народ е продукт на неговите духовни творечки сили и огледало на неговото историско опстојување низ вековите, посебно дека народните песни во мрачните денови на ропството се предодредени да му го осветлуваат патот кон иднината, Шапкарев 30-ина години од својот живот поарчил за собирање и проучување на народното творештво, макар што според сопственото признание не е некаков теоретичар на фолклорот. Меѓутоа, недостигот на соодветна стручно-научна подготовка за овој вид дејност воопшто не ја ослободува неговата совест од обврската дека треба да се фати во костец со проблемите на теренското собирање и неизбежните искушенија при јавното презентирање на фолклорното богатство, сметајќи дека со тоа исполнува долг на ревносен културен деец спрема сопственото потомство.

Сепак, крајно загрижен поради постепеното исчезнување на живите народни извори и неминовното сиромашење на богатата фолклорна ризница пред налетот на новите облици во современото егзистирање,

Шапкарев ја развива тезата дека само преку непосредните и правовремени бележења на народните умотворби може да се зачува нивниот автентичен интегритет од можните подоцнежни произволни интерпретации и карикирања. Ова свое мислење тој го формира врз основа на резултатите до коишто доаѓа со компаративна анализа на најдолгата варијанта од македонската ајдучка песна „Кузман Капидан“ и две други пократки нејзини варијанти во кои, според неговите согледувања, се провлекуваат извесни неточности.

И токму самиот обид да примени компаративен пристап во утврдувањето степенот на објективноста во народната песна и нејзините варијанти, не сметајќи ги другите негови теоретски појави во областа на фолклорот, покажува дека Кузман Шапарев не е обичен собирач и публикатор на народното творештво!

Почетоците на неговата плодна собирачка дејност, поточно првичните афинитети што тој ги пројавува кон македонскиот фолклор, датираат од шестата деценија на минатото столетие. За жал прецизното фиксирање на годината во којашто вистински започнува неговата собирачка активност го отежнува самиот Шапкарев пласирајќи во некои свои трудови мошне произволни и контрадикторани податоци. Интересно е дека речиси сите проучувачи на неговото дело при утврдувањето генезата на неговата собирачка дејност како најмериторно го земаат неговото искажување во предговорот на Зборникот, сметајќи го бездруго и за најавтентично: „За зафаќањето со таа работа најмногу и најпрво сум му должен на мојот уважен учител и вујко г. Јанаки Стрезов, којшто во текот на 1854—1855 година со личниот пример ме поттикна на тоа. Кај него случајно еден ден во текот на споменатата година видов во една тетратка запишани неколку стари песни со грчки букви, кои толку силно ме трогнаа што веднаш се осмелив да му ги побарам. Тој не ми откажа и јас веќе почнав да го продолжувам собирањето. Вториот поттик ми го даде исто така уважениот наш сонародник, д-р К. А. Робев, којшто во текот на 1860—1861 година за првпат ми ги даде да ги видам и прочитам скоро излезените „Народне песме македонских Бугара“ од г. С. Верковиќ, насочувајќи ме грижливо кон започнатото дело. Најпосле, издавањето на Миладиновите песни, коишто имав чест првпат да ги видам едвај по 1865 година во Кукуш, го разведри небото на моите надежи и ме убеди дека некогаш ќе можам и јас со скромните напори да станам барем малку полезен за својот народ“.

Неоспорно е и тоа дека за почетниот разгор на Шапкаревиот интерес кон нашиот фолклор, покрај споменатите фактори, значителен удел имаат и личностите од неговата непосредна животна средина, во прв ред, татко му Анастас којшто бил одличен раскажувач, мајка му Марија, од која запишал повеќе обичаи, имиња на болести и детски игри, како и баба му Арса Стрезова, позната песнопојка и раскажувачка на народни приказни. Сепак, тешко можат да се прифатат како веродостојни неговите искажувања во однос на утврдувањето на почетокот на собирачката работа. Се добива впечаток дека сите тие се лансирани со

цел да му обезбедат место на истиот пиедестал на кој се поставени веќе браќата Миладиновци. Според Харалампие Поленаковиќ „инсистирањето на Шапкарев на 1854 година доаѓа од желбата во собирачката работа да не се остане зад браќата Миладиновци, а се поаѓало од слободното оперирање на годината „пред шест години" од „Огласот" на К. Миладинов".

Повикувајќи се во својата позната студија „Кога браќата Миладиновци започнале со собирање на македонски народни умотворби, а кога Кузман А. Шапкарев" (објавена во книгата „Студии од македонскиот фолклор", „Мисла", Скопје, 1973) првенствено на текстот од еден друг, не помалку автентичен документ од другите — на Шапкаревото писмо до Раковски, испратено од Охрид на 10-ти декември 1860 година, во коешто вели: „Од две години сум се загрижил да соберам малу народни песни, од кои досега имам собрани до стотина и повеќе", Поленаковиќ правилно заклучува дека вистинскиот почеток на неговата собирачка работа датира од декември 1858 година.

И така, од скромни и повеќе инцидентно зародени почетоци, со еден перманентен и систематски личен ангажман во текот на 30-годишен период, Шапкарев израснува во фолклорист со широк спектар на собирачка актива што се остварува претежно на теренот на Македонија и само делумно на соседна Бугарија, заземајќи го според опсегот на регионалната застапеност на местата од каде што се собирани или запишувани објавените народни умотворби челното место во летописот на македонската фолклористика. Впрочем, големината на Шапкаревата собирачка фреквенција најилустративно се разоткрива низ неговото искажување во предговорот на Зборникот:

„Три четвртини речиси, или и четири петини, од овој материјал е лична сопственост на средна или западна Македонија со некои мали исклучоци, а собрани се имено од: Струшко (Преку-Дрим), Дебарско, Кичевско, Битолско, Прилепско, Костурско, Леринско, Воденско, Гевгелиско, Гуменџиско, Кукушко, Дојранско, Солунско, Тиквешко, Велешко, Штипско и др. окрузи, а најмногу од Охридско; а преостанатиот четврти или петти дел е собран во Кнеж. Бугарија, северна и јужна, имено во Т. Пазарџиско, Батачко, Котленско, Карнобатско, Сливенско, Ст.-Загорско, Врачанско, Софиско и други, а најмногу во Самоковско."

Во собирањето и запишувањето на најголемиот дел од опсежните фолклорни материјали од македонски, бугарски, српскохрватски, аромански, албански и турски народни умотворби Шапкарев главно се ослонува на сопствените физички и умствени сили, едноставно затоа што е огорчен противник на нивното неточно регистрирање. Сепак, тој не се лишува од помошта на извесен број соработници — непосредни интерпретатори или запишувачи, меѓу кои поважно место заземаат: Никола и Науме Рогузарови, Дељо Гребенаков, Нако Карачанаков, Петар Ордев, Петар Ачев, К. Пречистански и А. Битраков.

Посебна благодарност во предговорот кон Зборникот Шапкарев изразува за активноста на штипјанецот Иван Шандарев, кој му по-

дарува цела третратка со 114 песни и леснички од Штипско и Кочанско, како и на Достана Стоева од самоковското село Јарлово, од којашто слушнал најголем број бугарски народни песни (165). Секако, меѓу личностите коишто му отстапуваат извесен број народни умотворби, треба да бидат спомнати уште Григор Прличев, од кого во 1883 година ја забележува песната „Бела Марија", и Марко Цепенков, од кого презема 6 приказни од Прилеп.

Неговата методологија на собирачка работа, во споредба со методологијата на другите наши собирачи на народното творештво од односниот период, е поставена на постручна основа. Тоа, впрочем, претставува логичен резултат на благотворните влијанија што по оние првични импулси од Ј. Стрезов, К. Робев, С. Верковиќ и особено од Д. Миладинов ги извршуваат врз него на стручен план некои познати личности во бугарската научна средина, покрај индиректното влијание на Зборниците на прославениот српски собирач Вук Ст. Караџиќ.

Што се однесува пак за веродостојноста на запишаните материјали од чисто јазичен аспект евидентно е дека народните умотворби што потекнуваат од Македонија се далеку покоректно пренесени и со помали отстапувања во однос на оние од Бугарија. Најкоректно се запишани песните и приказните од Охрид и Охридско што е сосема логично.

Собирајќи во текот на триесетгодишната напорна работа еден навистина импозантен фонд од над 5500 народни умотворби од најразлични жанрови, не сметајќи ги во тој збир 2000-те зборови со ретко значење, Шапкарев во периодот од 1891—1894 година го публикува својот 8-томен Зборник којшто според сложеноста на својата композициска поставеност со право се смета за најкомпликуваната публикација од таков вид кај нас. Тој, како што е познато, излегува во осум одделни книги (I, III, IV, V, VI, VII, VIII и IX) распределени во 3 дела или „части", а секој дел понатаму се разгранува во повеќе оддели. Според првобитната концепција Зборникот требало да содржи девет книги, но бидејќи во текот на печатењето Шапкарев не успеал од технички причини да ја подготви и обликува втората книшка од стотина мелографирани песни, во конечната верзија тој излегува во споменатите осум книги.

Меѓутоа, и без неа Шапкаревиот Зборник претставува импозантна фолклористичка публикација во која на преку 2000 страници, голем формат, се поместени околу 2410 народни умотворби од кои само 533 потекнуваат од Бугарија.

Меѓу нив на прво место по своето значење и обем доаѓа народната поезија. Од вкупно 1318 песни 823 ѝ припаѓаат исклучиво на Македонија, кои според својата содржина се разместени во 4 групи: 1) Самовилски, змејски и религиозни; 2) Обредни — божиќни, лазарски, велигденски, брачни или свадбени и мртовечки; 3) Песни од политичкиот живот и 4) Песни од општествениот, семејниот и приватниот живот (ајдучки, овчарски, жетварски, смешни). Интересно е што многу од песните се дадени со по неколку варијанти или пак нивни бројни варијанти влегуваат во составот на некои други зборници.

На второ место во Зборникот по своето значење се приказните. Објавувајќи уште во својот „Сборник от народни старини. Книжка III. Ѣ'лгарски народни прикаски и верованија“ (Пловдив, 1885) 81 македонски народни приказни од Охрид, Кукуш, Прилеп и Гевгелија, без каква и да е класификација, Шапкарев прв од нашите фолклористи го свртува интересот на славистичката јавност кон овој раскажувачки жанр, за во рамките на кн. VIII—IX од капиталниот Зборник да помести уште 208 приказни собрани главно во Македонија, меѓу кои се наоѓаат 7 влашки, 6 албански и 2 турски.

Покрај песните и приказните, во Зборникот си нашле определено место народните обичаи, обреди, суеверија и носии од Охрид, Струга, Кукуш, Велес, Скопје, Гевгелија и други места.

За жал, и покрај сите настојувања и желби, Шапкарев не успеал докрај да ја реализира својата прилично амбициозна издавачка проггрdepending програма, која предвидувала публикување и на 1500 пословици и пословички изрази, над 400 гатанки, 80 имиња на разни болести, 2000 имиња на градови, села, планини, реки и разни месности во Македонија, неколку белешки за македонските говори и над 2000 ретко употребувани зборови. Од сето тоа тој успеал да објави само материјал за 85 болести, но надвор од Зборникот, во статијата „По народната медицина и нейната номенклатура в Македония“ (објавена во софискиот „Сборник за народни умотворения, наука и книжнина“, кн. X, 1894).

Меѓутоа, споменативе празнини воопшто не го доведуваат во прашање многукратното значење на неговото капитално дело.

Темелејќи се главно врз автентични етнографско-фолклорни материјали, собрани претежно од прва рака низ Македонија и Ѣугарија, Зборникот, макар што не е лишен од одредени слабости, со своите бесспорни вредности му обезбеди на Шапкарев достојно место во аналите на македонската фолклористика.

Тој не е само огледало на народниот бит, туку и величествен паметник за историското опстојување на македонскиот народ низ вековните бури и премрежија. Самиот факт што преку бројните страници и прекрасните примероци на оваа импозантна фолклористичка публикација на најсугестивен начин се одразува големината на народниот креативен дух, нѐ обврзува со достоен респект да се однесуваме кон личноста и делото на охриѓанецот Кузман А. Шапкарев.

ВЛАДА УРОШЕВИЌ (Скопје)

# ПОРИВ БЛИКНАТ ОД ТЕМНИНИТЕ
## ЕДЕН ОБИД ЗА ЧИТАЊЕ НА „СТЕРНА“ ОД БЛАЖЕ КОНЕСКИ

1.

Нема, секако, антологија на современата македонска поезија во која „Стерна“ на Блаже Конески не е застапена и, несомнено, долго време не ќе биде замисливо претставувањето на македонската поезија без неа. Оваа песна го привлекувала вниманието на сите што пишувале за поетскиот опус на Конески и многубројни се критичарите кои се обидувале да навлезат во лавиринтите на нејзината скриена смисла. Привлечноста на оваа песна сведочи, несомнено, за поливалентноста на симболот што лежи длабоко запретан во нејзиниот корен, за моќне широкото подрачје на односи што тој го покрива и за бројните латентни значења што се ослободуваат од него при читањето на песната. Не претендирајќи да ги исцрпиме сите значења скриени во оваа песна, ние во овој текст го нудиме едното од можните нејзини читања.

2.

Веднаш е забележливо дека песната има невообичаен, испрекршен временски тек: таа, во својот поголем дел, е ретроспекција, но ретроспекција која во неколку навраќања наоѓа потпирка во сегашниот миг. Крајот на песната е пак сегашниот миг, со насетување на иднината. Лирскиот субјект на песната (Марко Краде) се сеќава за своите напори да го затвори отворот што води кон подземните длабочини во кои тече река понорница чии води се закануваат секој миг да излезат од подземјето, да се пробијат кон површината, уништувајќи сè на својот пат. И откако ќе успее да го затвори отворот, тој сфаќа дека не ја отстранил опасноста: попречувајќи ѝ го патот на водата, тој направил таа да најде во него свој исполнител; противставајќи ѝ се, тој се идентификувал со неа. И сега, престорен во неа, тој треба да ги исполни нејзините разурнувачки намери.

Неколку елементи ја сочинуваат симболичната вредност на оваа ситуација: самата Стерна — отвор кој води кон подземниот свет, пос-

тојаната опасност од излегувањето на она што надојдува во неа и се обидува да се пробие надвор, ноќта како најпогодно време за таквите обиди, разурнувачката улога на водата, отпорот на (машкиот) лирски субјект кон таквиот развој на настаните и — конечно — неговата немоќ успешно да му се противстави. Но што прави тие елементи толку впечатливо да се спојат во една целина која во нас разбудува бројни резонанци, што се крие зад симболите употребени во песната, од кои древни преданија водат потекло и какви архетипски константи стојат зад нив? Каде лежат јазлите што ја поврзуваат состојбата на лирскиот субјект од оваа песна со длабочините на митските пра-ситуации? Како тука се остварува тој спој меѓу древните видови на доживување и толкување на светот и современиот сензибилитет? И што, всушност, се искажува низ тој спој?

3.

Во древните спевови настанати во мугрите на цивилизацијата, особено во оние од медитеранскиот базен, еден чест мотив — слегувањето во подземјето, каде што престојуваат душите на мртвите — мошне често е поврзан со водата. Во литературата на Сумер, сочувана на глинени плочки, постојат повеќе песни за смртта на Думузи, мажот (или љубовникот) на Инана, божица на љубовта и плодноста. Во нив Инана решава да слезе во подземното царство (причините на оваа одлука не се доволно објаснети), но притоа таму останува жртва на својата сестра, божицата на смртта, Ерешкигал. Лишена од обележјата на својата божествена моќ, поистоветена на тој начин со другите смртни суштества, таа, откако Ерешкигал ќе ѝ упати еден смртоносен поглед, ќе остане безживотна во престојувалиштето на мртвите. Оживеана со заложба на богот Енки, Инана сепак не може да се врати меѓу живите: според законите на оваа „земја без враќање" таа мора да остави тука некого во замена. По три неуспешни обиди за наоѓање на замената, изборот паѓа врз мажот (љубовникот) на Инана — Думузи. Макар што успева неколку пати да им избега на демоните-пратеници на подземјето, Думузи на крајот сепак станува нивна жртва: фатен е и распарчан. Инана потоа горко жали по својот сакан.

Во тажаленката на Инана по Думузи постои еден карактеристичен стих во кој како причина за исчезнувањето на Думузи се именуваат водите:

Другар мој, појден во потрага по води, од води грабнат![1]

извикува Инана, жалејќи по својот сакан кој — по нејзина вина — бил одвлечкан во подземјето.

---

[1] *Поэзия и проза древнего востока*, Москва, 1973; стр. 163.

Подоцна, кога во други региони оваа божица ќе добие други имиња (Иштар во Акад, Астарта во Палестина), редоследот на приказната ќе се измени: таа тука слегува во подземјето за оттаму да го избави својот сакан, носејќи со себе животворна вода со која ќе го оживее.

Во епот за Гилгамеш, кој во својата вавилонска верзија носи наслов „За оној што сè видел", Гилгамеш не успева во својот прв обид да дојде до престојувалиштето на мртвите, за таму да го види Енкиду, својот мртов пријател: чуварот на подземјето не го пушта. Поради тоа, тој се обрнува на Еа, богот на водните длабочини, кој му ја овозможува средбата со мртвиот пријател, потврдувајќи дека патот кон подземјето води низ патиштата на водните текови.

Во египетската „Книга на мртвите", меѓу бројните магични инкантации кои треба да му овозможат на мртвиот навлегување во „Полињата на среќните", постои една која започнува со стихови:

Нека Водните Бездни, престојувалиште на Озирис,
се отворат пред мене и нека ме пропуштат![2]

А и Хомер, во единаесетто пеење на „Одисеја", во кое се зборува за навлегувањето на Одисеј во царството на мртвите, зборува за „океанските длабоки струи" што го окружуваат овој крај каде што сенките на умрените можат да излезат на површина.

Несомнено, сликата на водите преку претставата на смртта, е длабоко вкоренета во идејата за слегувањето во подземниот свет. Поради тоа, во митската свест секој отвор во кој влегува или од кој излегува водата е идеално место од каде што најлесно може да се слезе во подземјето.

4.

Митскиот начин на мислење извршил, во исконските дамнини, поделба на појавите и претставите во природата на женски и машки принцип. Во кинеската филозофско-космогониска претстава, за јин — женскиот принцип — се врзува сè што е слабо, темно, влажно, студено; за јанг — машкиот принцип — се врзува сè што е силно, светло, суво, топло; јин е симбол на земјата, јанг — на небото.

Не само во кинеската симболика, туку, може да се рече во универзални размери, водата е поврзана со женскиот принцип во природата. Притоа, проучувачите на митологијата и религијата не пропуштаат да потцртаат дека во митскиот начин на доживувањето на светот — пренесен подоцна во областа на несвесното и во уметничката имагинација — водата е секогаш женски елемент par excellence: таа ги прима другите елементи во себе, го дава животот, го храни; нејзините движења имаат сличност со нишањето на плодот во утробата, со лулањето на лулката. По своите симболични својства таа може да биде споредувана со жената во нејзиниот интегрален вид — од љубовница до мајка.

[2] *Livre des morts des anciens Egyptiens*, Paris, 1981; стр. 135.

Месечината — поради своето дејство врз водата, но не само поради тоа — била секогаш еден од природните феномени кои биле врзувани за божиците на водата, а преку тоа и за божиците на земјата и на плодноста. „Исто како и Иштар, божиците на Месечината секаде биле сметани за заштитнички на водите, реките, потоците, а изворите што бликале од земјата биле исто така посветени на божицата на плодноста, веројатно затоа што ја симболизирале таа таинствена способност „да го донесат на свет она што е внатре", што е специфична одлика на женската креација", вели Естер Хардинг во својата студија „Тајната на жената".[3] А потоа, на друго место: „Светилиштата на Месечината-мајка се наоѓале главно во шумички, блиску до некој извор, често во внатрешноста на некоја пештера каде што водата се слевала од карпа и, во култот што бил вршен во нејзина чест, секогаш имало пролевање на вода".[4]

Пештера во која водата го живее својот таинствен живот исполнет со нагли надоаѓања и повремени опаѓања, неразбирливи за оние што тоа само го наслушнуваат ондадвор, од површината — ете ја сликата на Стерна од песната на Конески, но, истовремено, ете го и култното место на божицата која во својот домен на влијанија ја има и водата, и Месечината, и плодноста. Но во преданијата на индо-иранско-медитеранскиот културен регион оваа божица не е само заштитничка на животот и дарителка на плодноста. „Карактерот на девицата која е и останува девица и покрај тоа што раѓа син не е единствената заедничка црта на лунарните божици од Азија, Европа и од Новиот свет. Митовите за нивните животи се совпаѓаат на зачудувачки начин: нивните синови умираат и одново се јавуваат; тие се мајки на сиот живот на земјата; тие ја подаруваат плодноста; а тие се, исто така, разурнувачки на светот, особено со потопи".[5]

Во епот за Гилгамеш за пуштањето на Потопот решаваат сите богови на вавилонскиот Пантеон; но врз глинените таблички од Вавилон зачувана е и една друга поема во која уништувањето на животот ѝ се припишува на Иштар.

„Така зборуваше Иштар. Како некое дете големата божица го кажа својот говор:
Сѐ оди кон расипување. И јас, големата божица, во присуство на боговите пророкував,
и додека пророкував во присуство на лошите богови, мојот народ му се оддаде на злото;
а јас пророкув, јас, мајка што го роди сиот тој народ, дека како риби ќе го исполнат морето.
Боговите плачеа заедно со мене,
боговите седнати на нивните престоли, и тажаленки кажуваа поради злото што дојде.

---

[3] Esther Harding, *Les mystères de la femme*, Paris, 1976; стр. 118.
[4] Ibid. стр. 141.
[5] Ibid. стр. 114.

Шест дена и шест ноќи поминаа, ветрот, потопот, луњата се
крснаа,
седмиот ден луњата стивна и потопот што ја пресврте земјата
како земјотрес
се смири.“[6]

Во овој еп Иштар е таа која ги ослободува деструктивните сили на природата и која го праќа својот елемент — водата — да го уништи животот на земјата. „Божицата на Месечината е, буквално, мајка на сите живи суштества, а сепак, колку тоа чудно да изгледа, таа не само што го дава животот, туку е и таа што го уништува. Таа го создава сиот живот на земјата, потоа доаѓа потоп кој уништува сè. И тој потоп е нејзино дело, зашто таа е причина за дождот, луњата, приливот а, исто така, и поплавата. Но таа тогаш тажи, како Иштар во Вавилон, пред последиците на својот чин и прави сè што може за да ги спаси своите деца кои станале „како риби во морето“.“[7]

5.

„На својот апогеј Инана-Иштар била истовремено божица на љубовта и на војната, што значи дека управувала со животот и со смртта“, пишува Мирча Елијаде во својата „Историја на верувањата и на религиозните идеи“.[8] Преку својата поврзаност со подземниот свет и со уништувањето, божиците на плодноста стануваат, мошне често, и божици на царството на мртвите и на пеколот. Во една подоцнешна поема за плачот на Инана по Думузи, судбината на Думузи се решава така што тој во подземниот свет ќе ја поминува само едната половина од годината, додека втората половина таму ќе го заменува сестра му Гештинана. Веќе тука антиципирана е судбината на Персефона од грчката митологија; ќерката на Деметра, по грабнувањето од Хад, господар на подземјето, принудена е да го поминува својот живот во разделеност меѓу два света: шест месеци под сончевата светлина — како некој вид божица на плодноста — и шест месеци во подземниот мрак — како владетелка во царството на мртвите.

Секако, во судбината на Персефона ја гледаме судбината на пченичното зрно што се зачнува и зрее на површината, за потоа со сеење да слезе под земјата и таму да ги подготвува идните жетви. Но, вистинската содржина на слегувањето во подземје на една божица на плодноста не се исцрпува со алегориската приказна за судбината на зрното. „За мистериите во Елевзина да добијат едно длабоко значење чие разбирање ја бара иницијацијата, треба почетната алегорија да претрпи трансформација во митската симболика, проникната со едно тајно психолошко

[6] George Smith, *Eleventh Tablet of Izbudar Legend*, Records of the Past, vol. VII, London, 1873; стр. 159.

[7] Esther Harding, *Les mystères de la femme*; стр. 116.

[8] Mircea Eliade, *Histoire des croyances et des idées religieuses*, I, Paris, 1980; стр. 76.

значење", вели Пол Дил во книгата „Симболиката во грчката митологија".[9] И потоа заклучува: „Така, подземните краишта во митскиот јазик значат постојан симбол на потсвеста, врз која владее Хад".[10] Според Дил, слегувањето во подземјето е „слегување во потсвеста заради исполнување на потиснатите желби".[11]

Така, веќе по беглите допири со ликовите и сликите од неколку митолошки циклуси, Стерна — таа пештера низ која подземјето му се заканува на горниот свет — се појавува од темнината како место во кое што се вкрстуваат многубројни одеци на митската симболика. Во нејзините длабочини лежи скриена моќта на создавањето и уништувањето, низ нејзиниот отвор бликнуваат силите на земјата, ноќта и водата споени во ликот на некоја прадревна божица на Месечината, постојан и универзален симбол на женскиот принцип во природата.

## 6.

Постои една поема во модерната светска поезија која има извесни блискости со „Стерна" на Конески. Тоа е „Пуста земја" на Т. С. Елиот. Во нејзината мошне испреплетена мотивска фуга се одделува јасно линијата која зборува за Кралот-рибар од келтско-христијанските легенди за Граал. Во тие легенди тој крал со векови лежи на умирање — или е осуден да нема пород — чекајќи да помине некој кој ќе го ослободи од болеста и прокобата со противставање на истата опасност на која кралот подлегнал.

Водата е присутна во оваа поема низ два различни аспекта: како опасност која демне, и како оживувачка сила која се чека.

На првиот аспект укажува пророштвото што го кажува женското суштество — кое на планот на секојдневјето е вражалка со карти, Мадам Сосотрис, а на митолошки план вештерка која го искушува јунакот — и кое гласи: „Плашете се од смртта од вода".[12] Пророштвото е упатено на оној од кој се очекува да го спаси Кралот-рибар.

На вториот аспект се однесува чекањето на промената: водата е таа која треба да и донесе оживување на пустата, неплодна земја — која боледува од исцрпеност како и владетелот на тие области, Кралот-рибар; водата е елемент кој треба да му донесе повторна плодност на пределот „од празни цистерни и секнати вротоци".

Двата аспекта во поемата на Т. С. Елиот се преплетуваат во еден комплициран однос од кој произлегува и стравот дека водата што ќе надојде по скршувањето на магијата може да однесе сè со себе, разурнувајќи и опустошувајќи, но и желбата животворниот елемент да дојде па макар и да донесе крај на еден циклус на постоење. Громот во поемата — кој ја најавува луњата — зборува за „страшната смелост на

[9] Paul Diel, *Le symbolisme dans la mythologie grecque*, Paris, 1970; стр. 196.
[10] Ibid. стр. 196.
[11] Ibid. стр. 197.
[12] Сите цитирани места од „Пуста земја" се од: Елиот, *Поезија*, Скопје, 1964. (Препев од англиски, избор и поговор: Богомил Ѓузел).

некое моментно предавање, што времето на трезвеност не ќе може никогаш да го одрече", што психоаналитичарите кои ја толкувале оваа поема го читаат како предизвик и искушение во вид на ослободување на контролата на его и препуштање на чувствата. Но дали јунакот кој треба да го ослободи маѓепсаниот крал ќе се одлучи на таков чин — ние не знаеме. На крајот од поемата Кралот-рибар сѐ уште седи на морскиот брег, со спечена рамнина зад себе.

И поемата на Т. С. Елиот и песната на Б. Конески завршуваат со иста ситуација на очекување и неизвесност. И Кралот-рибар од „Пуста земја" и Марко Крале од „Стерна" ги исцрпеле сите средства за борба, ги исцрпеле своите магични моќи, а со тоа и регенеративните природни моќи на областите со кои владеат. Не се работи ли — и во двете песни — за далечен, поетски трансформиран одек на митската слика на остарениот и ослабнат крал кој мора да умре за земјата со која владее да не ја изгуби својата плодност, за одек на обичајот за кој зборува Џејмс Џорџ Фрејзер во својата „Златна гранка", во одделот под наслов „Убивање на божествениот крал"? Впрочем, во своите белешки за „Пуста земја", Т. С. Елиот вели дека на планот на идејата му должи многу на Фрејзер и неговата „Златна гранка". „Секој што е запознат со овие дела веднаш ќе распознае во песната некои повикувања на вегетативните церемонии", вели Т. С. Елиот во спомнативе белешки.

## 7.

Во „Пуста земја" на Елиот — која спаѓа во класичните дела на модерната поезија — наоѓаме една мошне тесна врска меѓу поетското дејство и митовите за женските божества на водата и Месечината. Дождот кој се чека да заврне врз Пустата земја е чин кој може да го изврши само Божицата на плодноста; препуштањето на несвесното — „страшната смелост на некое моментно предавање" — исто така нѐ води кон отворот на подземјето во чијашто темнина владее другиот, мрачен дел од женскиот принцип — божицата рушителка, владетелка на подземното царство.

Но, макар што во „Стерна" на Конески ги имаме присутни речиси сите придружни елементи — пештерата, ноќта, водата — на едно женско божество на водата и плодноста, сепак се поставува прашање дали можеме оваа песна да ја врзуваме за еден вака насочен митолошки комплекс, бидејќи во неа не постои ништо што би сугерирало еден таков женски лик? Што ни дава право да ги упатиме нашите асоцијации кон Иштар, кон Персефона, кон божиците на Месечината и на плодноста?

Клучот за ваквото читање на „Стерна" го дава, сепак, самиот поет. Ако појдеме од цитатот кој стои над песната и нѐ воведува во неа, и го побараме текстот на Цепенков од кој тој е земен — и кој носи наслов „Предание за Охридското и Пелистерското езеро и Марковата Стерна", — ќе видиме дека некои слики и ситуации од записот на Це-

пенков — кој можеме да го сметаме за појдовна инспирација за „Стерна" на Конески — нè води кон начинот на обликувањето на некои претстави сретнат во големите митови.

Еве го делот од тој текст кој прави така да мислиме:

„Местото кај што е денеска Орицкото езеро, во старо време било поле со најубави ливаѓе.

Близу до градо Орид имало едно изворче, многу длабоко и напраено како бунар со капак одозгора, да се заклопуа како некоја кутија, што да нема влакно од кај да излези, нити да влези внатре. Градо Орид бил како некое село, и бидејќи немало во градо чешма, па ни бунар, си леале вода од изворчето орицките жени; секоја жена што ќе залеала вода од изворчето, требала убао да го затвори капако. Не оти за да стои чис изворот, ами еден несиет, што му бил остаен на жените и на мажите од дедо-прадедо, да го затвораат изворот, оти, ако не го затвораат, ќе избрзни водата и ќе му го удаи сето поле, можиби и селото.

Знаејќи оричани тој стар насиет, со голем мукает го отворале и го затворале изворот, чунки сите веруале оти, ако го остаат отворен капако, ќе избрзни водата, и за вистина тоа и нашло.

Од што се страшиш и се плашиш, тоа ќе те најди што рекле стари, да тоа и нашло и комшиите наши — оричани. Се нашла една глупаа невеста што си залеала една вечер вода и од мрза, али од будалштина незина не го затворила изворот со капакот. Штом се нашол изворот со отворен капак, и си изврел изворот од устината надвор, та си текол, текол целата ноќ и се исполнило сето поле: станало цело блато".[13]

Потоа преданието зборува за тоа дека луѓето ја барале жената која го оставила отворен изворот и „ја нашле која невеста била, ама што да ја направат, олди битти, тоа веќе се стори и не можело да се отстори". „Не можело да се отстори" — тоа е поедноставен, но не помалку ефектен заклучок за последиците на „страшната смелост на некое моментно предавање, што времето на трезвеност не ќе може никогаш да го одрече" од поемата на Т. С. Елиот.

Жената од ова предание која ноќе го заборава изворот незаклучен па така предизвикува поплава и уништување е несомнено суштеството — тука веќе мошне оддалечено од првобитниот извор и затскриено со други мотиви — со кое митскиот начин на мислење од далечните векови сакал да ги изрази оние сили што низ ликовите на Инана, Иштар, Астарта некогашниот човек ги чувствувал како опасни и заканувачки. Детронизирана и диминуирана, слезена — не како Инана во подземното царство на мртвите, туку во сивата рамнина на секојдневјето — оваа „глупава невеста" е сепак далечно, деформирано ехо на дамнешните преданија во чиешто средиште стоела таинствената и страшна Божица, неразбирлива и немилосрдна во своите постапки. Споредбата на изворот со кутија во текстот на Цепенков, отвора уште едно поле на асоцијации од оваа област, овојпат од грчката митологија — каде

[13] Марко К. Цепенков, *Македонски народни умотворби*, Скопје, 1972, кн. VII; стр. 115.

што Пандора со отворањето на врчката (или, подоцна, кутијата) ги пушта низ светот неволјите, болестите и злата.

Жената во овој древен начин на мислење е симбол на ирационалното, несвесното, нагонското. Таа е носителка на женскиот принцип кој во себе ја содржи ноќната, непредвидливата страна на човекот, неговата склоност за миговното препуштање на поривите. Противставен на машкиот, дневен, рационален пристап кон светот, женскиот принцип — во размерите на оваа симболика — е олицетворение на инстинктот чија сила, ослободена од контрола, е способна да стане демонијачна, да надојде како прилив кој ги разурнува човечките вредности што се долго градени и внимателно чувани. Отворањето на браната пред инстинктите ослободени од одамна поставените забрани раѓа во секого паника: ние не знаеме каде може да нè однесе бранот на нагло надојдените и миговно ослободени чувства бликнат од длабочините на несвесното, отпуштен со сета сила на порој.

8.

Поради тоа, „Стерна" на Конески можеме да ја читаме и како песна за копнежот на современиот човек по слободата на нагонскиот живот, по животворните врутоци на емоционалната енергија која може да ги оплоди сивите рамнини на секојдневјето донесено до бесплодност поради сувиот рационализам, но и како песна за неговата бојазна пред привлечната моќ што лежи како искушение во вид на препуштањето на нагоните, како песна за сфаќањето на ризикот кој се крие во отворањето на браните пред надојдените подземни сили на несвесното. Нагонот насочен кон разурнување, кој на крајот од песната се вселува во лирскиот субјект, ја покажува својата отпорност и неуништливост. Поетот како да сака да рече дека тој лежи во секого од нас, скриен, чекајќи ја својата ноќ, својот миг. Никој — вели поетот — не е заштитен од тој темен повик, тој може да стаса до секого. Од темнината на Стерната бие студениот ветар на несознајното, нè допира здивот на неименливото. Низ отворот на Стерната води пат кон никогаш докрај достасливите тајни, кон длабочините на нас самите.

Спојувајќи го националното и универзалното, древното и современото, Конески во „Стерна" успеал на вечните симболи да им даде нов сјај, на прастарите митови да им даде нова привлечност. Допирајќи многубројни древни облици на гледање и чувствување на светот, Конески одбрал меѓу нив еден во чијшто облик можел да смести своевидни и нови толкувања и содржини кои го докоснуваат и го возбудуваат и човекот на нашето време.

ALEKSANDAR FLAKER (Zagreb)

# KRLEŽIN MAKEDONAC

## PROSTOR U KRLEŽINOJ NOVELI

Krležina novela *In extremis* (objavljena prvi put u 1923. u „Književnoj republici") privukla je već našu pažnju s komparatističkog gledišta.[1] U ovoj studiji istoj noveli prilazimo s gledišta postupaka kojima je u noveli oblikovan prostor. Ako smo u poredbenoj analizi novele polazili od Vinogradovljeva pojma „ciklizacije", dovodeći je u vezu s Proustom, Dostojevskim i *Evanđeljem*, onda sada naše ishodište čine Lotmanove analize prostora u književnim tekstovima, posebno pak njegova opozicija *„junak nepokretnog, 'zatvorenog' locusa"* ⟷ *„junak 'otvorenog' prostora"*.[2] Na ovoj je opoziciji, sadržanoj unutar *jednoga* teksta, izgrađena Krležina novela, s time što i njezin naslov upućuje na karakterološku polarizaciju likova kao prostornu.

Okvirni je prostor novele — *teatralizirani prostor-scena* koja je odmah označena geografsko-povijesnom oznakom „male madžarske stanice" — sjevernohrvatskog lokaliteta, ali je već u pripovjedačevoj uvodnoj invokaciji nagovješten motiv kretanja i otvaranja ovog scenskog prostora u poredbi stanice s „lađom, koja je isplovila na pučinu i uperila preko brazda i oranica k dalekim otocima i horizontu" (M. Krleža, *Novele*, Zagreb 1955, str. 292).

Ta „malena provincijalna stanica" sa „sjevernom verandom u prvom katu" (292) predstavlja temeljni scenski okvir dijaloškog susreta doktora Waltera i Viktora Kuneja, ali je odatle vidljiv i stanični okoliš, ponajprije susjedna krčma, kao dinamična opozicija statičnosti likovno oblikovanog enterijera, obilježena temeljnim motivom umiranja. Ova opozicija dobiva i socijalno značenje u odnosu na socijalno avansiranoga doktora, pa se dade interpretirati ne samo kao opozicija *umiranje* ⟷ *življenje*, nego i kao opozicija *intelektualac* ⟷ *puk*. Upravo će potonja opozicija steći svoj završni paralelizam u posljednjem novelističkom susretu drugog lika — Kuneja s vojnikom — Makedoncem kao reprezentantom (napaćenoga) puka.

Ako „stanica" sa svojim okolišem predstavlja prostor koji je *delimitiran* onime što se vidi sa „sjeverne verande u prvom katu", onda je pravi

[1] Usp. A. Flaker, *Književne poredbe*, Zagreb 1968, str. 485—508. Njemački prijevod studije u: G. R. Kaiser (Hrsg.), *Vergleichende Literaturforschung in den sozialistischen Ländern 1963—1979*, Stuttgart 1980, str. 21—36.

[2] Ju. M. Lotman, *Problema hudožestvennogo prostranstva v proze Gogolja*, Trudy po russkoj i slavjanskoj filologii XI. Literaturovedenie, Tartu 1968, str. 10.

junak tog „zatvorenog“ prostora doktor Walter. On je tim prostorom zapravo ograničen. Walter se, doduše, sjeća „divnih putovanja njegovih prvih đačkih medicinarskih godina /.../ u sjeverne gradove /.../ U Evropu!“, ali se ta sjećanja ograničuju „na tu *istu* /željezničku/ liniju“ (298), on u gradu ima „svoju mebliranu sobu“, ali i tamo se „uvijek čuje *isto tako* mukla grmljavina praznih bačava“ (302), pa tako odista pripada onim „junacima svojega mjesta (svojega kruga), junacima prostorne i etičke nepokretnosti, koji, čak kada se premještaju u skladu sa zahtjevima sižea, nose sa sobom njima svojstveni locus“.[8] Osobito je to vidljivo u relaciji o Walterovu putovanju „u vagonu treće klase“ koji, u dijalogu s redovnikom, poprima sva obilježja prostora „etičke nepokretnosti“, a kojoj će također biti suprotstavljena moralna dinamika Kuneja oko njegova susreta s Makedoncem.

Prostor doktora Waltera etički je nepokretan, ali je *estetiziran* i kao takav promjenljiv. Već u pasusu koji se odnosi na prvo *viđenje* „verande“ nalazimo verbalnu supstituciju „fresko-slike“ s motivima procesije na selu, kakve nalazimo u slikarstvu Maksimilijana Vanke koje je Krleža poznavao (usp. njegovo pozivanje na članak Ljube Wiesnera o Vanki iz 1917. u *Pismu iz Koprivnice*, 1925), a likovni motivi su i dalje nazočni u „Walterovu prostoru“: u njegovoj fascinaciji *turpističkom* „pakleno čađavom“ mašinerijom vlaka (299), u likovnom *kiču* svadbene povorke koja se vezuje za motiv krčme, u likovno *ekspresionistički* doživljenom pejzažu „poslije jake kiše /.../ u predvečerje“ (302), a zatim i u kontrastu prema turpizmu vlakova što ga predstavlja „mlaka glicerinasta rastopina mjesečine /.../ bijela svjetlucava rasvjeta“ i novi *sinestezijski* doživljaj *iste* stanice:

> „Bio je tihi zeleni mol, i netko je na dnu stanice kod skretnica mahao svjetiljkom“ (305).

Likovna promjenljivost i difuznost Walterova prostora označena je *kružnicom*, u kojoj se pojavljuju „optička priviđenja“ (293), odnosno:

> „I sve je u tome, da postoji ta kružnica jednog izvjesnog vidokruga, i u njoj se odrazuju neke pjege, oblici, događaji“ (294).

Cijeli prostor Walterova života mogli bismo rekonstruirati shemom koncentričnih kružnica. Izvan „vidokruga“ ostala bi tada „Evropa“, samo bi nejasno bila označena kružnica „meblirane sobe“ u gradu, koja bi se *linearno* (pojam je Lotmanov!) vezivala za kružnicu oko „stanice“ ali i unutar te kružnice našao bi se još jedan „vidokrug“ koji se u noveli svodi na „veliku krastaču“ koja je „stala da vrluda u velikom prostoru između pragova nasutih šiljastim kamenom i hrpe gorućeg još ugljena“ (306) — dakle *locusu*, gledanom iz žablje perspektive s kojom se identificira doktor Walter. Ovim grotesknim viđenjem završava tako prvi dio novele — onaj dio koji se u estetizaciji prostora kretao negdje između folklorno-religioznih motiva, zelenih i bijelih tonova Vankina slikarstva, i ekspresionističkih pejsaža, da

[8] Isto.

bi na čas očitovao (avangardni) *simultanizam* unutar Walterova „vidokruga" u kojemu se u istom prostoru spaja suvremenost s — *prahistorijom*:

> „Nosorozi, ihtiosaurusi, rudarske žene i starci s krilatim i zlatnim Merkurovim koturima pod vratom /.../" (294).

Tek nakon što je suzio Walterov prostor na žablju perspektivu, Krleža uvodi u novelu Kuneja: sada je tek lađa „male madžarske stanice" mogla „isploviti na pučinu", pa se već u prvom nastupu na njezinoj sceni, za sada u Walterovoj svijesti, Kunej pojavljuje kao „junak otvorenog prostora", i to naglašeno *topografiziranoga:*

> „Čuo je doktor za Kuneja još kao vojni medicinar, dodijeljen *galicijskoj* kužnoj bolnici, da taj Kunej ratuje u Krasnoj Gvardiji od *Urala* do *Aserbejdžana* i da je bio dodijeljen nekoj delegaciji, koja je pregovarala s austrijskim generalima negdje u *južnoj Ukrajini*" (308, istakao A.F.).

Kunej pripada onom tipu „junaka otvorenoga prostora" što ih Lotman, polazeći od ruske književnosti, za razliku od „junaka putovanja" (koji se kreću po prostorno-etičkoj trajektoriji unutar *linearnoga spatiuma*) naziva „junacima stepe":

„Različito od junaka 'putovanja', junak 'stepe' nema zabrana na kretanje u bilo kojem pobočnom smjeru. Više od toga: umjesto kretanja trajektorijom tu se podrazumijeva slobodna nepredvidljivost smjera kretanja. Pritome premještanje junakovo u moralnom prostoru nije povezano s time što bi se on mijenjao, već s realizacijom unutrašnjih potencijala njegove osobe".[4]

Kunej, međutim, nije subjekt kretanja u *globalnom* prostoru koji je tako karakterističan za avangardne strukture: on je *nošen* revolucionarnim kretanjem i stoga je smjer njegova kretanja u eurazijskom prostoru „nepredvidljiv" jer je određen nadindividualnim kretanjem povijesti:

> „Nepokolebljivo i sigurno povjerovao je mali i naivni gimnazijalac Kunej u tu marksističku formulu, i ona ga je bacila u zatvor i njegovu životu dala jak romantični zamah, koji ga je kao vjetar zavitlao od Lavova do Krasnojarska i od Čeljabinska do Bajkala, od Moskve do Arhangelska i Berlina, kao varnicu i gorući iver novih požara velike evropske međunarodne kataklizme" (313).

Dok je Walterov prostor delimitiran „kružnicom" njegova vidokruga, dotle se Kunej kreće u globalnom „paklenom cirkulusu" (317), a to je kretanje obilježeno i imenom onoga koji je na vječno kretanje osuđen zbog svoje blasfemičnosti:

„Pa će onda opet dalje kao Ahasver!" (318)[5].

---

[4] L o t m a n, str. 11.

[5] Ahasver kao ozmaka za lutalicu i skrnavitelja (tradicije) prisutna je u rječniku lijeve avangarde. Cesarec npr. Mejerholda zove „Ahasverom ruskog kazališta" (usp. zbornik *V. E. Mejerhol'd*, Tver' 1923, str. 39)

Pa ipak, globalnost *spatiuma* u kojemu se kretao Kunej, u vrijeme novelističkoga zbivanja već pripada „bezgraničnim kupolama uspomena" (309) i Kunej se *sada* suočava za znatno užim prostorom od onoga kojim se, dodajmo to, kretao i sasvim zbiljski jugoslavenski revolucionar — Krležin suvremenik! Taj se uži prostor označuje ironičnom sintagmom „panonske Mezopotamije" (313), odnosno, kasnije, u izrazito povijesnoj perspektivi, i „banske karlovačko-varaždinske strateške baze" (330).

Ovaj prostor u Krležinu tekstu ne predstavlja delimitiranu cjelinu, pa nam pojmovi koji pripadaju *povijesnosti prostora* ili aktualnom povijesnom trenutku („demarkacija" između Italije i SHS) ne daju pravo da ga u njegovim granicama pobliže odredimo, nego ga s Krležom označujemo kao „prostor demarkacije i tvrđave i čitave zemlje" (326), za koju znamo da je „kraljevina", a da se pri tome naziv *države* ne spominje. Uostalom, „funkcija" je takvih „junaka stepe" — „u tome da *prelaze granice*, nesavladive za druge, ali nepostojeće u njihovu prostoru".[6]

Viktorov je prostor izrazito *historičan*. U tome smislu on ekstendira ona obilježja „staničnog" locusa kojima ga je, kao u uvodnoj didaskaliji, već bio označio autorski pripovjedač, a koja taj scenski prostor označuju kao *locus socijalnih mijena*, i to od časa kada se u njemu „pojaviše banke i dioničke kompanije" (291), dajući mu *industrijsko obilježje*.

Prostor kojim se sada kreće Kunej neprestano se, međutim, suprotstavlja globalnom „planetarijumu", i to kao opozicija *statike* ↔ *dinamici*. Život je u tom *spatiumu* „zaspali" (313) to je „pospana idilična zemlja" u kojoj se „živi idilično, kao da se sanja" (314), u kojoj vlasnici „transportnih tvrtki" prijete radnicima da će ih „postrijeljati /.../ kao pse" (usp. kasniji početni motiv zbivanja u *Na rubu pameti!*) ali ti se radnici ne opiru već „hrču pod perinama" (329). U snenoj statici to je ujedno i prostor *zaustavljene povijesti*, i to od vremena „naših sitnoslikara činkvečentista i naših filozofa reformatora po sveučilištima od Ravenne do Pise do Amsterdama i Rima", odnosno vremena „kada su banski arkebuziri i španjolski plaćenici zabijali logore u zveketu mačeva i topova po toj jadnoj zemlji" (330) — što je, dakako, kulturni i represivni prostor 16. stoljeća — karakteristični Krležin *kronotop*[7] — razvijen kasnije u *Baladama*, a ovdje, spominjanjem upravo „španjolskih plaćenika", povezan s *imaginarnim prostorom* Krležina „Brabanta"![8]

„Protuslovlje" između prostora „međunarodnih i velikih evropskih pitanja i projekata" i sadašnjeg *spatiuma* u kojem djeluje Kunej — „našega malograđanskoga, bijednoga, provincijalnoga života" (313), Kuneju je rješivo u civilizacijskoj mijeni „provincije" i njezinom uključivanju u globalni prostor, obilježen ne samo evropskim, već i azijskim i afričkim toponimima:

---

[6] L o t m a n, isto.

[7] O pojmu kronotopa v. M. B a h t i n, *Voprosy literatury i estetiki,* Moskva 1975, str. 235.

[8] Usp. moj prilog *Krleža's Brabant* u: *Voz'mi na radost'. To honour Jeanne van der Eng-Liedmeier,* Amsterdam 1980, str. 225—266.

„Preorati treba te naše podmukle močvare kao jednu veliku farmu, postaviti po vodama električne centrale, rasvijetliti zemlju sa sedam milijarda volta, sazidati goleme aerodrome, na kojima će pristajati leteći strojevi zrakoplovne linije Velebit—Šangaj—Peking—London i zrakoplovne linije Helsingfors:—Kartaga—Kongo!" (313).

Ovo je odista prostorna *optimalna projekcija*, podudarna sa sinkronom projekcijom Majakovskoga u *Petoj Internacionali* (1922).

„Realizacija unutrašnjih potencijala osobe" Kuneja kao „stjegonoše" u sadašnjem prostoru „zaspale kraljevine" (315) nije moguća, pa nas autor „premješta" u novi locus kvarnerskog „maslinika" koji, s pozivom na „getsemanski znoj" (318) ne označuje „junakovu" mijenu, već identifikaciju s unutrašnjom „smrtnom borbom" Nazarećanina i naglašenom pomisli na odustajanje: „Ako hoćeš, otkloni ovaj kalež od mene!" (*Luka*, 22/42—44).

Prostor „maslinika" delimitiran je s jedne strane obližnjim hotelom, napučenom ekspresionistički oblikovanim grotesknim konturama predstavnika snaga kapitala i represije i označen sintagmama „mlina u paklu" ili „glupog karnevala" (325), dakle dijaboličnom karnevalesknošću, s druge pak strane „sredovječnom kulom" što postaje zatvorom, pa odista *zatvara* prostor koji „junaka otvorenoga prostora" mora dovesti do klaustrofobije i pomisli na (irealnu) evaziju.

U slijedu takve logike pojavljuje se unutar „maslinika" motiv Amerike. Ovaj se kontinent javlja najprije u Walterovu slobodnom neupravnom govoru kao mogući *prostor želja* (usp. pojam „krajolika želja" u Blocha[9]): „tamo će se on preporoditi i odahnuti" (316), ali se kao opozicija takvom obilježju uvodi zatim relacionirana epizoda s iseljenikom *u vagonu*, u kojoj Kunej zapravo negira Walterovo shvaćanje Amerike („Jadni ovi naši robovi, koji gube na burzama svojih sedmanasest godina u jednoj minuti!", 328), ujedno dospijeva *prvi put* u izrazitu krizu svijesti koja završava *suzama*, da bi samo nešto kasnije ista Amerika iskrsla u novom značenju *eskapističkog prostora* — u smislu „potrebe bijega" — u „imaginarne kalifornijske daljine" (330).

Upravo završna epizoda susreta s Makedoncem negira, međutim, ovu pomisao. Suočen s vojnikom-Makedoncem, Kunej ideji „bijega" daje *moralnu* kvalifikaciju „dezercije" i „veleizdaje na tom čovjeku" (332) i *njegovoj patnji*. Ovaj je, završni susret, međutim, već pripremljen sve učestalijim isticanjem *balkanskog prostora* kao ekstenzije ne-ograničenoga domicilnoga *spatiuma*.

Unutar *kvarnerskog* maslinika pojavljuje se, suglasno Krležinoj koncepciji povijesnosti prostora, Kunejeva reminiscencija na *viziju* „Supila Frana" (320) kao tragičnog riječkog osamljenika, pri čemu je ponavljanje nadimka „apoštola" primjereno vlastitoj „getsemanskoj" situaciji. Upravo je Supilo Kuneju „predstavnik *balkanskih* nepoznatih plemena" (320) koji pred diplomatima govori o „šarenoj, nepoznatoj, stranoj i mračnoj mrlji na *balkanskoj* etnografskoj karti" i mora poludjeti zbog „naših bijednih, za-

[9] Usp. E. Bloch, *O umjetnosti*, Zagreb 1981, str. 57—62, 216—240.

ostalih i balkanskih prilika (321). Zatim se u Kunejevu monologu pojavljuje njegov prijatelj „koji je bio toliki romantik i glupan, da je prolio dvije litre svoje rođene krvi na Balkanu" (324), što je već aluzija na *balkanske* ratove o kojima će govoriti i Makedonac — a ta će se emfatično proširiti u izričaju o „tragikomici našeg sedamnaestoljetnog očaja ovdje na Balkanu" (330), koji na taj način određuje i kalendarsko vrijeme zbivanja novela kao *ljeto* 1923! I tako se, već nakon frustriranih „poriva simpatija za ovo robijaško *balkansko* meso" (327) unutar „prostora demarkacije", može pojaviti vojnik na „obalnoj straži" koji odzdravljuje s „makedonskim naglaskom":

> „Ja ga i danas osjećam nadnaravnim. Pitao sam ga, kako je pao ovamo, a on mi je odgovorio da ne zna. Iz Makedonije je i tu već stoji dva mjeseca. Zapitao sam ga, čuvši, da je iz Makedonije, je li Srbin, i najposlije nije mi potrebno da naglasim, da uopće nisam mogao imati nikakve specijalne namjere s tim pitanjem. Dogodilo se to sasvim nehotice, asocijativno, u vezi s Makedonijom, a on mi nije odgovorio ni jedne jedine riječi, nego je samo duboko uzdahnuo" (331).

U dijalogu s Makedoncem konkretizira se balkanski prostor kao prostor *nacionalne i socijalne obespravljenosti*, prostor uzastopnih ratova u kojima je lišeni zemlje (čitaj: proleterizirani!) seljak samo objekt, također *balkanskih* „zastava" i „kraljeva":

> „Moj stariji brat bio je pod turskom zastavom, pa su došli Srbi i oteli nam sto i sedam ovaca. A ja sam srpskoga kralja služio tri puta i povukao se u Albaniju. Pa su Bugari došli i mater mi odvukli. I sestru. I oca su mi ubili komite još prije. Sve su nam uzeli" (331—332).

Makedonac se tako Kuneju pojavljuje kao autentični predstavnik spacijalne ekstenzije „prostora demarkacije", kao dno „paklenog cirkulusa" i znak smirene patnje, pa upravo pred tim oličenjem nacionalne anonimnosti (iz koje ga Krleža s Kunejem izvodi!) i socijalne tlake u uvjetima otvorene pljačke, doslovno poklekne Krležin revolucionar, evanđeoski napuštajući „otklanjanje kaleža":

> „Jer ako i ja odem, tko će ostati s njim?" (332)

Strukturiran prema evanđeoskom modelu, Makedonac je ujedno i anđeo (odzdravlja „u nekom *nadnaravnom* molu", Kunej ga „osjeća *nadnaravnim*" i, pita se „kako je *pao* ovamo") ali i (nehotični) „izdajnik" koji je Kuneja „protjerao iz onog maslinika" (332). Suženi prostor kvarnerskog maslinika postaje sada ne samo širokim balkanskim, nego i složenim „moralnim prostorom" unutar kojega se „getsemanskog" kronotopa realiziraju „unutrašnji potencijali" emocionalno uzbuđene ličnosti i to redom:

— u situaciji zdvajanja i pomisli na „otklanjanje kaleža",

неговото Повереноство за просвета, одржани од 2—5 септември 1944 година, на кои се разгледани основните проблеми са организација на просветата.[29] На овие седници Президиумот на АСНОМ одлучи наставата за основно образование да трае седум години, а за средното пет. Карактеристично е што повереникот за просвета предлагаше средношколската настава да трае три години.[30] На спомнатите седници на Президиумот на АСНОМ се разгледани и проблемите за описменување на населението преку аналфабетски курсеви.[31] На спомнатите седници истовремено се проучувани и проблемите за отворање учителски школи и универзитети,[32] како и за организирање на некои научни институти. Од записникот се гледа дека е водена дискусија за отворање повеќе институти, но единствено е конкретизирано да се отвори „геолошки и стопански институт".[33] Карактеристично е што и иницијативниот одбор за свикување на АСНОМ во својот реферат поднесен на Првото заседание на АСНОМ предлага да се организира „научен институт", мислејќи на историски институт.[34]

Врз основа на спомenатите и некои други одлуки на Президиумот на АСНОМ, се пристапи кон организирање основни училишта на целата територија на Македонија, се разбира со исклучок на сè уште неослободените градови кои ги држеа Германците, но се преземаат мерки и во нив да се отворат основни училишта штом за тоа ќе се создадат услови. Истовремено со ова се вршат сите подготовки за отворање и средни училишта штом ќе се ослободи целата територија на Македонија, то ест откако ќе се ослободат и градовите.[35]

За реализација на спомenатите одлуки, Повереноството за просвета издаде низа упатства со кои се регулираше работата во училиштата, се утврди привремената азбука, се утврди и привремен план за настава во основните училишта.[36] Со овој план се утврдени наставните предмети, се даваат кратки методолошки упатства и сл.[37]

---

[29] *АСНОМ* — Зборник... ИНИ, Скопје, 1964, записник, стр. 353.

[30] Исто, решение, стр. 362.

[31] Исто, решение, стр. 360.

[32] Исто, решение, стр. 361.

[33] Исто, записник, стр. 355.

[34] Исто, док. 37, стр. 232, Во рефератот покрај другото се истакнува дека е неопходно да се организира „... еден научен институт, кој да се нагрби со прибирањето и приготвувањето на овој историски материјал, од кој има нужда нашата народно-ослободителна борба, како сега, така и по ослободувањето, Тоа го изискува утрешната заштита на нашата национална кауза".

[35] Исто, решение, стр. 475, 494, 498, 519, 525. И записници: стр. 513 и 522.

[36] Исто, писма, стр. 641—642, 643—644, план стр. 645—648.

[37] Покрај изнесените активности за организирањето на просветата и културата, Президиумот на АСНОМ на ова поле презеде и низа други мерки, на пример:

Со Главниот штаб на Македонија ги регулира прашањата на ослободувањето стручен кадар од воени должности, *АСНОМ* — Зборник ..., стр. 649—650.

Материјалното обезбедување на училиштата, собирањето учителски кадар, поставувањето училишни инспектори. (АСНОМ — Зборник ... стр. 645—656). Да

Сиве овие мерки околу организацијата на училишната мрежа според концепциите се далеку пошироки отколку што беше тоа пред почетокот на Втората светска војна, а се преземени во еден многу бурен период, кога се водеше последната битка за конечно ослободување на Македонија, во која во вистинска смисла беше вклучен целиот македонски народ. Меѓутоа, иако се водеа борби против германските единици, во тој период беа создадени основните услови за донесување вакви одлуки. Имено, веќе кон средината на 1944 година во целата територија на Македонија постоеја и функционираа органи на народната власт- (преку 500 народноослободителни одбори — НОО), како и наполно развиена военотериторијална мрежа со месни команди и подрачја.[38] Народноослободителните одбори и месни команди за оние градови кои не беа ослободени беа сместени во непосредна близина на градот и преку разни свои воени и партиски организации практично ја држеа целата власт и во неослободените градови. Според тоа, народноослободителните одбори заедно со месните команди и подрачја беа во состојба да ги преземат сите подготовки за да можат училиштата веднаш по ослободувањето да почнат нормална работа, а оние по селата започнаа да работат и пред конечното ослободување на Македонија; се разбира некои од овие повеќепати беа вознемирувани од борбите, но и тоа во тој временски период се сметаше за нормално.

Од изнесените мерки за организација на училишната мрежа што ги презедоа Президиумот, Поверенството за просвета и другите органи, може да се согледа доста брзото темно на развојот на школскиот систем, што говори за значењето што ѝ е придавано во тој период на просветата и културата на македонскиот народ. Ова зборува и за желбите на широките маси за просвета, што се изразуваше не само во прифаќањето на училиштата туку и во преземањето низа акции да се овозможи работата на училиштата. Истовремено, ова е знак и за

---

напоменеме дека за учители се поставувани и младинци што завршиле по неколку класа гимназија.

Донесено (20. 12. 1944) упатство за работа на органите на народната власт, каде што се предвидува и регулира и работата на органите на просветата (АСНОМ — Зборник. . . стр. 418 и др.).

[38] За да се сфатат условите кои во тогашната ситуација го овозможуваа развојот на училишната мрежа, ги даваме овие податоци:

а) За време на заседанието на АСНОМ постоеја преку 500 народни одбори, а во текот на август брзо се шири мрежата на овие одбори.

„Организирањето во секое село и град на НОО треба да стане парола на денот“ — се изнесува во рефератот на Иницијативниот одбор, поднесен на Првото заседание на АСНОМ (АСНОМ — Зборник. . . ИНИ, Скопје, 1964, стр. 229.) Ова за наредните два-три месеци беше и реализирано.

б) Истовремено со развивањето на органите на народната власт, во текот на летото 1944 година беше организирана и целосна мрежа на воено-територијални органи и тоа: 8 командни подрачја со по еден баталјон војска и 34 месни команди со по една чета, со инежењериски вод и други помошни единици (*Завршне операције за ослобођење Македоније*, од М. Апостолски, Војно дело, Белград, 1953, стр. 282—283).

желбата за афирмирање на националната култура, која со децении била негирана или присвојувана од други.

Сè ова можеше да се реализира благодарејќи на доследната стратегија и раководната улога на КПЈ и на нејзиниот генерален секретар Јосип Броз—Тито, кој во периодот на НОВ е и врховен командант на НОВ и ПОЈ.

Од изнесените околности за развитокот на употребата на македонскиот јазик може да се види дека проблемот на официјалното истакнување за постоењето на македонскиот народен јазик, неговото воведување во администрацијата и печатот, потоа отворањето училишта на македонски наставен јазик, притоа не негирајќи, туку поддржувајќи ја употребата на јазиците на сите народности што живеат во Македонија, во тогашната ситуација, кога македонскиот народ се конституираше како рамноправен член на заедницата на народи и народностите на Југославија, претставуваше вонредно важен политички проблем.

Реализирајќи ги политичките цели истакнати во текот на НОВ и Револуцијата, извршена е и револуционерна трансформација и политизација на свеста на широките народни маси, така што патриотизмот се подигна на висок степен, што даде полет и сила релативно брзо да се реализираат одлуките на АВНОЈ и на АСНОМ не само околу изучувањето на мајчиниот јазик туку и во развојот на просветата и културата воопшто.

ХРИСТО АНДОНОВ-ПОЛЈАНСКИ (Скопје)

# ИСТОРИОГРАФСКАТА МИСЛА НА БЛАЖЕ КОНЕСКИ

„Наша е иднината. А тоа значи,
дека стануе наше и минатото".
(Блаже Конески, 26 мај 1945 г.)

Овој лајтмотив на Блаже Конески, нашиот исклучително бележит научник и писател, искажан во времето кога се остварија вековитите стремежи на македонскиот народ за слободен развој во својата македонска татковина во рамките на југословенската социјалистичка заедница, визионерски ја означија светлата перспектива во нашиот натамошен развиток. Поврзувањето на иднината со минатото сосема природно се надоврзуваше на историскиот факт за постоењето на македонскиот народ и на македонскиот национален идентитет.

Токму на тоа благородно дело ја посвети својата разновидна дејност Блаже Конески и тоа како литерат, научник и поет. Со тоа се вклучи во плејадата македонски литерарни и научни дејци, кои еден суштествен дел од својата творечка дејност го посветија на македонското минато. Како да сакаше и тој да се приврзе кон Матошевата максима: „Поетите ја пишуваат историјата".

Оваа своја присутност Блаже Конески ја посведочи во својот творечки опус, чијшто историографски дел претставува неизмерлив придонес кон македонската историска наука. Тој, како плоден и сестран автор[1], мошне верзирано и суверено се вклучи, по пат на настојчиво упорна истражувачка работа, да ги испита светлините на минатото, прогресивниот од во континуираниот историски и просветно-културен развој на македонскиот народ низ вековите.

## 1.

Во творечкиот опус на Блаже Конески историографската мисла зазема виден простор. Тој не е професионален историограф[2], но значај-

---

[1] Трајко Стаматоски, *Научната дејност на проф. Блаже Конески.* — Разгледи 1 (1981), 25 (Истото: Скопје, Универзитет „Кирил и Методиј" 1981, 1—14; Во елитата на светската лингвистика. — Нова Македонија 9.VIII 1981, 9).

[2] Блаже Конески се наоѓа во составот на редакцијата на Историјата на македонскиот народ. (Историја на македонскиот народ. I—III. Скопје, Институт за национална историја 1969). Во редактирањето на ова значајно дело на македонската историографија тој имаше голем удел.

ните пунктови од нашето минато му служат во неговата научна, литерарна и поетска работа како појдовни суштествени елементи при разработката на одделните карактеристични појави во една одделна епоха.

Пред сѐ, во поезијата на Блаже Конески одделни моменти од македонското минато, а и истакнати ликови од македонската историја, се земени како сугестивни мотиви.[3] Тоа е мотивска група во која се прелева митското, легендарното со сегашното.[4] Со нив стриктно е поврзан авторовиот инспиративен став: „Судбинско нешто се плело за века" („Везилка").[5]

Мотивите од македонското минато во поезијата на Блаже Конески чинат тема за себе. Тие опфаќаат повеќе периоди: главно, од средниот век до наши дни. Поетската инспирација на поетот се градела врз богатото народно творештво, врз убавините на народните песни, на легендите, на баладите. Оттука, циклусот „Марко Крале" е најприсутен. („Марко Крале", „Марковиот манастир", „Кале", „Одземање на силата", и други).[6]

Највиден израз поетовиот превосходен восхит кон трагиката во ропското минато на македонскот народ и неговиот возвишен устрем кон слободата се наоѓа во песната „Тешкото". Реминисценцијата кон ропските тегдила („О времиња, што ве в мрак родот мој минал") се преплетува со копнежот („ . . . со јадот од векови собран"), кон светлините на слободата („Од вековно ропство, мој народе идеш — но носиш ти в срце дар златен и пој").[7]

Поврзаноста на Македонците со светлите ликови од своето минато вознесено се изнесуваат како патриотски низ во „Земјата и љубовта",[8] за да добијат свој блескотен израз во „Девственици"[9], и во „Илинденски мелодии", „Крени се, Гоце војвода" и др.[10]

Овој револуционерен патос се довообликува со творбите за второилинденската револуција. Од нив баладата „Сончева колона" и поемата „Ракувања"[11] се настојчиво сведоштво за величанствените повеви на слободата. Таа се овенчува со Блоковиот визионерски восхит: „Сонцето оди пред таа колона".[12]

---

[3] Александар Спасов, *Книжевното творештво на Блаже Конески.* — Разгледи 1 (1981), 64; Благоја Иванов, *Кон овој број.* — Разгледи 1 (1981), 1.

[4] А. Спасов, op. cit., 68.

[5] Блаже Конески, *Везилка.* Скопје 1955, 7.

[6] Блаже Конески, *Песни и поеми.* Скопје 1980, 107—109, 113—115; А. Спасов, op. cit., (Блаже Конески), *Песната му е уапатена на животот.* — Студентски збор (април 1981, 8 — 9;9; Т. Мартиновски).

[7] Бл. Конески, *Песни и поеми,* 92—93.

[8] А. Спасов, op. cit., 65.

[9] Бл. Конески, *Песни и поеми,* 49.

[10] *Илинден 1903.* Литературен зборник. Скопје 1948. 13—15.

[11] Бл. Конески, *Песни и поеми,* 94—102; Блаже Конески, *Песни — Песме.* Београд, Народна књига 1975, 20—26.

[12] Блаже Конески, *Песни — Песме,* 26.

2.

За разлика од застапеноста на мотивите од македонското минато во поезијата на Блаже Конески, во неговото научно творештво наоѓаме сосема поинаков пристап во третманот на историските проблеми.

Во богатото научно творештво на Блаже Конески[13] историјата и историската проблематика заземаат видно место. Во неговиот творечки опус го следиме афинитетот да се проникне поадекватно и поавтентично во длабочините на светлините од историското минато на македонскиот народ, за да се даде евидентен придонес за неговото позитивно толкување.

Во пристапот кон темите од историското минато кај Блаже Конески набљудуваме кардинална определба: да се обопштат најсуштествените појдовни пунктови и тие да се вклопат како евидентни елементи при разгледувањето на основните појави во развојот на македонската литература и македонскиот литературен јазик. Тука се опфатени широк спектар на суштествени проблеми од различни развојни процеси и тоа од средновековието до наши дни. Секој еден развоен процес се разгледува низ појавите карактеристични за македонската историја.

Во трудовите на Блаже Конески посветени на македонскиот јазик и на писменоста историските настани и појави заземаат видно внимание. Појавата и развојот на јазикот на словенската писменост во Македонија до XVI век се разгледува низ призмата на историскиот опстанок на македонскиот народ. Притоа, адекватно се означени најважните потфати од областа на просветата и културата и нивните носители.[14] Посебно се разработуваат прашањата поврзани со мисијата на Кирил и Методиј, на Климент Охридски, на Охридската книжовна школа, на културната улога на Охрид,[15] и на други проблеми од овој период.

Во склопот на овие проучувања Блаже Конески го поставува интересниот проблем: македонското народносно име и името на македонскиот јазик. Оваа значајна поставка за македонската народносна посеб-

---

[13] Види: Божо Видоески, *Прилоī кон библиоīрафијаѿа на македонскиоѿ јазик*. Скопје 1953, 44—52 (библ. едн. 246—291); Годишен зборник, Филозофски факултет 24—25, Скопје 1973, 552—558 (Библиографија — Блаже Конески); Годишен зборник, Филолошки факултет 2 (1976), Скопје 1976, 249—250; Лилјана Ристевска, *Прилоī кон библиоīрафијаѿа на ѿрудовиѿе на Блаже Конески*. — Разгледи 1 (1980), 85—101.

[14] Види: Блаже Конески, *Граматика на македонскиоѿ литературен јазик*. Дел. I, Скопје 1952, 7—9; Б. Конески — О. Јашар-Настева, *Македонски ѿексѿови, 10—20 век*, Скопје 1966, 7—64; Блаже Конески, *Македонскиоѿ јазик во развојоѿ на словенскиѿе литературни јазици*, Скопје 1968, 6—21; Истиот, *Од историјаѿа на јазикоѿ на словенскаѿа писменосѿ во Македонија*. Скопје 1975, 9—19.

[15] Блаже Конески, *Македонскиоѿ јазик*, 6; Истиот, *За македонскаѿа литература*. Скопје 1967, 40—51, 107—131; (Исто — Споменица Климент Охридски 916—1966. Скопје 1966); Огледи и беседе. Београд 1978, 7—18; Литературен збор III/1 (1956), 1—19; Слово (Загреб) 6—8 (1957), 177—194; Македонска књижевност. Београд 1961, 177—194; (Београд 1968, 9—28); Книга за Климента (Скопје 1966, 69—86); Културната улога на Охрид. — Зборник на трудови. Охрид, Народен музеј 1961, 3—5.

ност и македонската јазична посебност,[16] претставува вредносен придонес за правилното поставување на анализата за етногенезата на македонскиот народ и неговиот народносен, а подоцна и национален идентитет.

Од средновековниот период Блаже Конески го привлекува и појавата на богомилството и развојот на богомилското движење. Оваа значајна појава во историјата на македонскиот народ тој ја разгледува низ рефлексиите на проучувањата на Коста Рацин. За овие Рацинови проучувања тој им посветува неколку свои прилози, а во исто време и го издава Рациновиот труд: „Драговитските богомили" (1948).[17]

При образложението на Рациновиот пристап кон Богомилите Блаже Конески сосема правилно го означува придонесот на трудот „Драговитските богомили", кој е „...прва наша научно поставена работа од областа на народната историја. Нашата историографија има во неа свој вистински почеток".[18] Освен тоа, се определува и Рациновата цел во обработката на овој важен настан: „да се разбуди гордоста на нашиот народ од неговото славно минато и со тоа да се помогне неговата современа борба за национално ослободување".[19] Поврзано со ова се определува и важноста на богомилското наследство во македонскиот народен бит и карактер.[20] Се изнесува и карактеристика на Рациновата студија, која се означува да стои на висината на дотогашните научни познанија, со трезвено проучување на историските факти и со нивна марксистичка анализа и синтеза и со достоинствена оценка како сериозна научна работа.[21]

3.

Најголемо внимание привлекуваат проучувањата на Блаже Конески на нововековниот период од македонската историја. На централно место се поставени неговите проучувања на македонската преродба. За овој мошне важен период на македонската политичка и просветно-културна историја Блаже Конески објави неколку значајни трудови. Овој проблем тој започна да го разработува веднаш по Ослободувањето на нашата земја и тоа, како и самиот констатира, во времето кога е постигната „...националната свест на македонскиот народ".[22] Како резултат на тие првични истражувања е неговата студија за „Македонската литература во 19 век" (1945). Во неа историскиот аспект во појавата и настанувањето на преродбата зазема виден простор.[23]

---

[16] Блаже Конески, *Македонскиот јазик*, 24—35.

[17] Коста Рацин, *Драговитските богомили*. (Блаже Конески, „Богомилите" од Коста Рацин, 3—7; Белешки, 47—53). Скопје 1948; (Исто: Нов ден IV/6 (1948), 34—40; Книга за Рацин. Скопје 1963, 106—108; За македонската литература, 189—196).

[18] К. Рацин, *Драговитските богомили*, 3. Види: Х. Андонов-Полјански, *Коста Рацин како историограф*. — Гласник XVII/3 (1973), 63—74.

[19] Ibidem, 4.

[20] Ibid., 6—7.

[21] Ibid., 7.

[22] Блаже Конески, *Македонската литература во 19 век*. Скопје 1945, 1.

[23] Ibidem, 9—12.

Централен трактат во проучувањето на преродбата претставува класичниот труд на Блаже Конески: „Кон македонската преродба“ (1949, 1959, 1961, 1967).[24] Ова е многу важна научна студија. Нејзиниот потход и донесените заклучоци имаат посебно суштествено значење за развојот на македонската преродба. Скоро низ целиот текст историските настани во Македонија во XIX век се присутни. Разгледувањето на значајните процеси на таа важна епоха поврзано се анализирани со историските настани и појави. Затоа и авторот констатира дека овој период е „. . . необично важен и интересен во нашата народна историја“.[25] Тој претставува значајна културно-историска појава и во него се одразува самостојниот развиток на македонскиот народ.[26]

Во оваа студија Блаже Конески со еден поширок дијапазон навлегува подлабоко во анализа на историјата на македонскиот народ низ XIX век. За таа цел тој посветува повеќе простор и тоа со акцентирање на историските аспекти од развојот на македонскиот народ во епохата на Преродбата. Првенствено, тука е економскиот момент и создавањето на основите на македонското граѓанство и македонското граѓанско општество. Тој вовед му послужува да ги определи размерите во националниот развиток на македонскиот народ и борбата на македонското граѓанство за општествените раздвижувања на Македонија.[27]

На посебен образложен третман се анализирани македонските учебници во XIX век и нивните носители: Партениј Зографски, Кузман Шапкарев и други.[28]

Во склопот на овој значаен трактат Блаже Конески за прв пат го покренува проблемот на македонистите, нивните идеи и основите на македонското прашање. За прв пат се прави поглед врз македонизмот и врз покренувањето на македонското прашање. Притоа го изнесува и основното гесло на македонистите: „правото на македонскиот народ на самостојност, на свој национален развиток — создавање на одделен македонски литературен јазик. . .“[29] Кон овој значаен пункт приложено е студиозен портрет на Ѓорѓи Пулевски, како македонист.[30]

Евидентната разработка на македонската преродба наоѓа свој соодветен заклучок на крајот од студијата. Во него се истакнува значењето на оваа автентична појава во националниот развиток на македонскиот народ и зародувањето на македонското внатрешно движење, кое понатаму прерасна во револуционерно движење и доведе до полното оформување на македонската нација.[31]

---

[24] Види: Блаже Конески, *Македонските учебници од 19. век.* Скопје 1949; Исто: „Кон македонската преродба“. Македонските учебници од 19 век. Скопје 1959; *Towards the Macedonian Renaissance.* Skopje 1961; *За македонскиот литературен јазик.* Скопје 1967, 149—269.

[25] Блаже Конески, *Кон македонската преродба*, 151.

[26] Ibidem.

[27] Ibid., 152—173.

[28] Ibid., 175—233.

[29] Ibid., 245.

[30] Ibid., 253—265.

[31] Ibid., 266.

Стојносните поставки на овој класичен труд Блаже Конески ги надополни и ги доразви во другите свои студии.[32] Кон нив се надоврзаа и монографските огледи за: Јоаким Крчовски,[33] Кирил Пејчиновиќ,[34] Партениј Зографски[35], Григор Прличев,[36] Ѓорѓи Пулевски[37], Марко Цепенков,[38] и други. Кон секој оглед е даден вовед за историскиот аспект на епохата. Со тоа Блаже Конески мошне суверено го претставува историскиот развој на македонскиот народ во XIX век и како нивни рефлекс ги определува појавите во просветата и културата и нивните значајни носители. Оваа севкупност во разгледувањето на овој значаен период во македонската историја придонесува поадекватно да се постави историскиот развој на македонскиот народ и настанувањето на македонската нација.

4.

Проучувањата на Блаже Конески го опфатија и праќањето на македонското национално-ослободително движење. Ориентацијата кон оваа национално-ослободителна историја на македонскиот народ беше свртена кон неколку значајни пунктови. Најпрвин, Блаже Конески уште во 1948 година го обрна вниманието со својата студија: „Нашата народна поезија како одраз на нашето национално-ослободително движење“. Иако на ова му претходеше вовед приклучен кон првата Збирка

---

[32] Види: Блаже Конески, *Граматика на македонскиот литературен јазик*, 25—31; Истиот, *Од историјата на јазикот на словенската писменост во Македонија*, 81—97.

[33] Крчовски — Пејчиновиќ. *Избрани текстови.* Приредил Блаже Конески. Скопје 1963, 5—12; Блаже Конески, *За Јоаким Крчовски и неговите книги.* — Годишен зборник ФФ 24—25 (1972—1973), 221—225; Јоаким Крчовски, *Собрани текстови.* Приредил Блаже Конески. Скопје 1974, 5—16.

[34] Крчовски—Пејчиновиќ, 12—16; Кирил Пејчиновиќ, *Слово за празниците.* Редакција и предговор Блаже Конески. Скопје 1956, 7—54 (II издание. Скопје 1968, 9—55); Блаже Конески, *Беседи и огледи.* Скопје 1972, 20—62; Исто, *Огледи и беседе*, 19—60; Исто, *За македонската литература*, 20—62; Блаже Конески, *Писмата на Пејчиновиќ до Кнез Милош.* — Македонски јазик IV/1 (1956). 25—40; Кирил Пејчиновиќ, *Собрани текстови.* Приредил Блаже Конески. Скопје 1974, 5—13.

[35] Блаже Конески, *Партениј Зографски како граматичар.* — Свечен собир посветен на 100-годишнината од смртта на Партениј Зографски. Скопје, МАНУ 1977, 27—36.

[36] Блаже Конески, *Григор Прличев.* — Современост III/1—2 (1953), 3—12; Исто, Беседи и огледи, 92—104; Огледе и беседе, 61—73; Истиот, *Сто години на „Сердарот“.* — Културен живот 2 (1960), 44—46; Истиот, *Еден говор на Григор Прличев од 1866 година.* — Македонски јазик XVII (1966), 205—215.

[37] Блаже Конески, *Македонистот Ѓорѓи (Горѓо) Пулевски.* — Културен живот 2 (1962), 25—26; Истиот, *Ѓорѓи Пулевски.* — Литературен збор 2 (1978), 63—65;

[38] Блаже Конески, *Марко К. Цепенков.* — Беседи и огледи, 105—120; Истиот, *За македонската литература*, 77—93.

на македонски народни песни од 1945 година,[39] овдека се изложува мошне интересно гледиште преку народната поезија да се следи будењето на македонскиот народ не само по патот на бунтот туку и преку организираната револуционерна борба. Се подвлекуваат и основните заклучоци дека во поезијата е одразено чувството на народната општност и на татковината, на националната чест и на достоинството.[40]

Во склопот на оваа значајна етапа од историјата на македонскиот народ Блаже Конески се осврнува врз светлата фигура на Гоце Делчев, корифејот во македонското национално-ослободително движење. Најпрвин, во погоре означената студија го анализира создавањето на неговиот лик како револуционер и борец на народната слобода во народната песна.[41] Продлабочена и обопштена анализа, потоа, наоѓаме во беседата: „Создавање на легендата". Тоа е реч за достоинствениот Гоцев гест посветен на македонската слобода. Изложена е заслужената определба за „великиот син на македонскиот народ", за неговиот светол лик, „вткаен во нашата душевност", во кого револуционерните идеи од XIX век најдоа свој заложник. Зашто, „во Гоце Делчев простиот македонски човек виде не само идеолог, што ја сфаќа неговата тешка положба, ами собрат, што ја носи неговата судбина уште пред да се даде историска оценка за Гоце Делчев, таа беше на оваа основа дадена во самиот народ и на таа основа веќе се раѓаше неговата легенда"[42]. Тој сенароден восхит носеше во себе и друга специфична особеност: „во самиот народ е многу длабоко сфатена, примена преку личен пример, Гоцевата порака за ослободување на човечката личност. Тоа е една трајна придобивка на нашето ослободително движење".[43] Ваков достоинствен однос Блаже Конески одделува и за Ѓорче Петров, вториот првенец во македонското национално-ослободително движење. Ова свое пледоаје тој го изнесува на свечениот собир на МАНУ во 1971 година по повод педесет години од убиството на Ѓорче Петров.[43a]

5.

Суптилниот и луцидниот интерес на Блаже Конески не можеше да ја одмине ни грандиозната фигура на Крсте Петков Мисирков. За оваа маркантна личност од почетокот на нашиов век тој посвети неколку свои студии и прилози. Во нив тој го означи големото значење на Мисирковото дело. Него го одбележа во превосходниот придонес,

---

[39] *Збирка на македонски народни песни.* Редактирал Блаже Конески. Скопје 1945 (II издание 1947), 3—4.

[40] Блаже Конески, *Нашата народна поезија како одраз на нашето национално-ослободително движење.* — Нов ден IV/1—2 (1948), 40—46; Исто, Илинден 1903. Литературен зборник. Скопје 1948, 81—88.

[41] Ibidem, 86—87.

[42] Блаже Конески, *Беседи и огледи*, 22—23.

[43] Ibidem, 23.

[43a] *Свечен собир посветен на Ѓорче Петров.* Скопје, МАНУ 1971 (Уводен збор на Блаже Конески, 5.

што отвори нови страници во идеолошкото осмислување на борбата на македонскиот народ за национална слобода, за развивање на националната свест кај Македонците, за создавање на македонскиот литературен јазик.[44] Суштествена поврзаност стои и во образлагањето на Мисирковата епоха, во сите нејзини аспекти. Тука е присутно и интересно научно фундирање на заклучокот за големата порака на Мисирков и суштината на националната програма во национално-ослободително движење. Но, категорички е поставена поставката дека „. . . Револуционерната организација истакна политички девизи кои логички водеа кон она што јасно го декларира Мисирков, бидејќи одразува една историска реалност во која врвеше сè поодредено националната еманципација на македонскиот народ. Меѓутоа, таа реалност веќе налагаше да се истапи решително со барањето да му биде признаен на македонскиот народ статус на посебен народ и на името Македонец статус на национално име. Со такво барање истапува имено Мисирков".[45]

На Мисиркова му се дава признание и заради тоа што се обидел да даде анализа на конкретната историска ситуација во Македонија во почетокот на XX век и од неа да извлече заклучоци за натамошниот пат на ослободителното движење. Но, уште повеќе, што К. П. Мисирков се зафатил да се осврне и со теоретски пристап врз конституирањето на македонската нација, а исто така и врз многу важното прашање: прашањето за македонскиот литературен јазик. Затоа, К. П. Мисирков, одбележал „светла страница во историјата на нашето национално осознавање, и уште повеќе: откривањето на Мисирков во многу погледи значи за нас откривање на самите себеси".[46]

6.

Следејќи ја панорамата на ликовите во современата македонска ослободителна епопеја Блаже Конески го проследи и револуционерното и творечкото дело на Кочо Рацин, кое припаѓа на македонскиот народ и на другите народи. Образложувајќи ја сета негова дејност, Блаже Конески ќе го определи Рациновиот профил на револуционер и како единствена македонска фигура. Повторно ќе го нагласи Рациновиот однос кон минатото и кон неговата историска визија.[47]

---

[44] Блаже Конески, *К. П. Мисирков.* — Македонски јазик VII/1 (1956), 1—2; Истиот, *Крсте Петков Мисирков.* — Македонски јазик XXV (1974), 7—17; Исто, Литературен збор 2 (1974), 1—6.

[45] Блаже Конески, *Крсте Петков Мисирков.* — Современост XIV/1 (1964) 3—11; Исто, Беседи и огледи, 121—130; Огледи и беседе, 97—125; Исто, За македонската литература, 97.

[46] Ibidem, 99—103. Види: Крсте П. Мисирков, *За македонцките работи.* (Јубилејно издание). Предговор на Блаже Конески. Прилози на Тодор Димитровски. Скопје 1974, VIII—XII; Блаже Конески, *Прилог во развојот на македонското национално-ослободително движење.* — Нова Македонија 19. XII 1974, 8; Нова Македонија 15.VIII.1976, 9.

[47] Блаже Конески, *Кочо Рацин.* — Творечкото и револуционерното живеење на Кочо Рацин. Титов Велес 1973, 26—33; Исто, Огледи и беседе, 156—164.

Таа историска визија се преточува и преку пораките на АВНОЈ, за што Блаже Конески напиша забележлив прилог. Тој, сосема природно, ја смета пораката на АВНОЈ за жива и актуелна, што ќе остане во иднина трајна компонента во историската ориентација и акција на нашево време. Зашто, „АВНОЈ со магистрален акт прогласи чија е иднината и кому му припаѓа правото да ја претставува нашата земја пред целиот свет..."[48]

Ова историографско пледоаје на Блаже Конески за првиот југословенски Парламент, се крунисува и со други негови забележливи прилози.[49] Меѓу нив се одделува неговата беседа за „Делото на Тито" и за трајните пораки на творецот на социјалистичка, самоуправна Југославија. Во беседата по предлогот за избор на Јосип Броз Тито за почесен член на МАНУ Блаже Конески, со нему својствен пристап, го образложува придонесот на организаторот на Народната револуција и раководителот на социјалистичката изградба на југословенските народи и народности. Во беседата посебно и евидентно се нагласени Титовите признанија за борбените напори на македонскиот народ, на неговото право за национално конституирање. Тоа е вистинска заштита на правата на македонскиот народ, на неговата национална посебност.[50]

* * *

Историографската мисла на Блаже Конески наоѓа очевиден, образложен израз во неговото севкупно научно творештво. Во него историографскиот дел зазема виден простор и е нагласен низ значајни етапи од историскиот и просветно-културниот развој на македонскиот народ низ вековите.

Мошне темелните и луцидните приоди кон македонската историска проблематика придонесуваат извонредно многу за доизјаснување на ред проблеми во македонската историска наука. Тие проблеми се разработени низ макрисистичка гледна точка, давајќи со тоа несомнен прилог кон македонската историографија.

---

[48] Блаже Конески, *Пораката од АВНОЈ.* — Комунист 24.XI 1978, 1.

[49] Во достојниот одговор по повод на нападите на нашиот јазик во време на Информбирото Блаже Конески студиозно го образложи развојот на македонскиот народ и настанувањето на македонската нација. (Види: Блаже Конески, *По повод најновиот напад на нашиот јазик.* Скопје 1948, 3—47).

[50] Блаже Конески, *Делото на Тито.* — Нова Македонија 5.V 1980; Истиот, *Трајните пораки на Титовото дело.* — Нова Македонија 4.V.1981, 2; Исто, Разгледи 5 (1981), 333—345; Исто — „Историја" VIII/2 (1972), 5—10.

## СОДРЖИНА

## ИСТОРИЈА

